## СОДРЖИНА

### III. КНИЖЕВНОСТ И ЈАЗИК

*Блаже Конески*

## СТИХОВИ НА ГЛАС ТРПЕЗЕЧКИ

Го приведуваме, во современа транскрипција и со интерпункциски знаци што сугерираат определено читање, стиховниот дел од епитафот на Кирил Пејчиновиќ:

Теарце му негово рождение,
Пречиста и Хиландар посрижение,
Лешок му е негоо воспитание,
Под плочава негоо почивание —
От негово свое отшествие
До Христово второ пришествие.
Молит вас, браќа негои љубимија,
Хотјашчија прочитати сија,
Даречете: Бог да би го простил,
Зере у гроб црвите ги гостил

КИРИЛ.

Овде лежи
Кирилово
тело,

У манастир
и у Лешок
село —

Да бог за
доброе
дело.

Надгробната плоча на Пејчиновиќ често се споменува во работите посветени на почетоците на нашата литература во XIX век. Не еднаш се рекло дека на неа се врежани првите стихови во новата македонска поезија. И покрај таа констатација, речиси никако не се пристапило кон разгледувањето на овој мал текст како поетска творба. Тој им се чинел на литературните историчари толку скромен од таа страна што се задржувале на него само како на извор на податоци за животописот на Пејчиновиќ.

Еден исклучок од ова прави Лазо Каровски којшто во својата статија посветена на структурата на македонскиот стих се задржува и на епитафот на Пејчиновиќ, за да констатира дека тој е напишан

во силабичен стих.[1] Но таа забелешка ќе станеше веднаш поинтересна, ако се кажеше уште дека епитафот е напишан заправо во десетерец.

И навистина, од четиринаесетте стихови колку што ги има текстот — осум претставуваат чисти десетерци со цезура по четвртиот стих. Дури 12 и 13 стих се врежани така во плочата што се „накршени" токму по таа цезура. Останатите стихови отстапуваат од таа основна шема било поради тоа што требало да се вклопат во нив некои повеќесложни имиња (Пречиста и Хиландар посрижение), било поради невештината на составувачот. Во последниот стих е очевидно случајно испуштен глаголот. Со едно вакво дополнување тој би бил правилен десетерец: Да бог (даде) за доброе дело.

И така, веќе првиот стихотворец во новата македонска литература, Кирил Пејчиновиќ, се опрел на народната поезија и се послужил со еден од нејзините најкарактеристични размери. Познато е колку значаен станал потоа контактот со народната песна во создавањето на нашата уметничка поезија. Десетерецот на Пејчиновиќ сепак се дели по една важна одлика од народниот десетерец. Пејчиновиќ римува редовно, додека во нашата народна песна римата се среќава само како исклучок. Така во неговиот поетски обид имаме и напор да се надели со нови елементи народниот стих. Римуваниот десетерец сепак не е пронајдок на самиот Пејчиновиќ. Тој имал образец за него секако во некои српски текстови со религиозна содржина пишувани со таков стих. Тие текстови не биле непознати во Македонија во почетокот на минатиот век. „Житие Алексија божија человека" од Виќентие Ракиќ дури било и препишано во Прилеп од учителот Илија Димитриевиќ во 1838 година.[2]

Не треба да ја превидиме ни разликата во лексиката меѓу текстот на Пејчиновиќ и народната песна. И тоа било причина да не се забележи веднаш дека имаме пред себе десетеречки стих. „Хотјашчија прочитати сија" претставува десетерец, но ниеден збор во него не е народен. Меѓутоа, и овде, како и на другите места во своите писанија, Пејчиновиќ спонтано преминува кон чисто народен исказ и него како да го чува за поентата: „Да речете: Бог да би го простил, Зере у гроб црвите ги гостил". Овој присмев над себеси, по тржествените стихови што претходат, оди до гротеска. Имено тој чини да сеќаваме дека текстот не е клепан од млак стихотворец, ами од човек што не можел да устои пред досетката што ја сугерирала римата.

---

1. *Л. Каровски*, Версификацијата на македонската уметничка поезија, Литературен збор III 2, 1956, стр. 69.
2. *Б. Конески*, Српската граѓанска лирика кај нас во првата половина на 19 век, За македонската литература, Скопје 1967, стр. 151—152.

Така ни се претставува при брз поглед ритмичката и лексичката структура на стиховниот дел од епитафот на Пејчиновиќ. Меѓутоа заслужува да се задржиме уште на указанието над тој текст: „Стихови на глас трпезечки", на кое никој нема обратено доволно внимание. Пред сѐ не треба да се одмине самото актуализирање на терминот „стихови", со кој се означува првиот обид во новата македонска поезија. А пак од она „глас трпезечки" може веднаш да се види дека Пејчиновиќ замислувал, неговите стихови да се пеат. Ништо поприродно од тоа за него, зашто и во народот и во црквата стиховите имено се пееле. Но работата станува поинтересна, кога ќе го поставиме прашањето какво е заправо тоа пеење „на глас трпезечки". Таков начин немаме во црковното пеење и затоа останува да го побараме таму каде што самиот Пејчиновиќ го научил десетерецот — во народното пеење.

Песни „трапезарски" познава Верковиќ и ги издвојува во посебен оддел во својата збирка.[3] Според информацијата што ја добив од проф. Б. Видоески, — за тоа како и кога се пееле песни „трпезарски" или „трпезечки"[4] се сеќаваат уште луѓе во Порече. На големи празници се постилало цедило на ледина покрај црква и се ставувало на него јадење и пиење. Старците ќе изнаседнеле околу, а момите ќе поведеле танец околу трпезата и ќе пееле песни трпезарски. Песната ја зафаќале првите две девојки и додека тие преминувале на вториот дел од стихот, другите две пак го подземале почетокот и таа наизменичност одела дотаму што целиот танец во еден момент учествувал во пеењето, а секој пар пеел различен дел од стихот. Овој опис се согласува во битното со она како се опишува пеењето на оро во предговорот кон Зборникот на Миладиновци. Пеењето почнувало со извикот „и-и-и-и!" Треба посебно да се спомене тоа, зашто се чини дека тука имаме еден многу древен начин на зафаќање на песната кај балканските народи. Никос Казанѕакис во својот роман „Алексис Зорбас" го споменува тој начин во тажачките од Крит: „Тетка Лењо даде знак, испуштајќи висок глас, со кој ни предизвика студени морници: — Иiии!"[5] Не може навистина да се предаде поубаво впечатокот што го остава тој древен грлен извик.

---

3. С. *Верковић*, Народне песме Македонских Бугара, Београд 1860, песните од бр. 218 до бр. 235. Оддел „Песне трапезарске" имало и во ракописната збирка на Верковиќ (сп. *Р. Меденица*, Бановић Страхиња, Београд, стр. 7).

4. Наставката *-ечки* не е непозната во изведувањето и на други атрибути за песните спрема народната класификација. Така, имаме песни *лето (в) -ечки*. Во ракописната збирка на С. Н. Томиќ се забележени „свадбечки" песни од с. Зркле, Порече.

5. *Н. Казанѕакис*, Алексис Зорбас, Скопје, стр. 215.

Трпезарските песни што му ги кажувале на проф. Видоески се десетеречки. Дали тие биле такви по правило во Западна Македонија, не можеме да речеме. Кај Верковиќ освен десетеречки песни во оваа група среќаваме и песни со поинаков размер. Како и да било, јасно е дека Пејчиновиќ можел во нив да најде лесно глас за своите десетеречки стихови. Тој го имал в ум гласот уште кога го сочинувал својот епитаф, како што тоа го прават народните певци при секоја нова импровизација.

Трпезарските песни, или барем некои од нив, се божовни, со религиозна содржина. Тоа покажува дека не случајно Пејчиновиќ го избрал, како свештено лице, нивниот глас. Во „Огледало" Пејчиновиќ ги напаѓа оние што на празници се опиваат и, место да му се молат на светецот, пеат песни бесовски. Тоа искажување не треба да го сметаме како целосно негативно становиште спрема народните песни. Самиот Пејчиновиќ го позајмува од нив трпезарскиот глас при сочинувањето на својот епитаф.

По сето ова станува јасно дека малата поетска творба на Пејчиновиќ е многу повеќе во нашата традиција отколку што можеше да се заклучува на прв поглед. Не само што е во неа земен размерот од народната песна, ами тој избор го направил еден човек што уште не бил свикнат со читањето на стихови, а како вистински народен певец им наоѓал смисла пред сè во пеењето. Пејчиновиќ се надевал дека и неговиот епитаф ќе се пее. Можеби замислувал дека тоа ќе станува на големи празници, кога ќе надојде народ во манастирот Св. Атанасија, ќе постелат цедило на ледината над неговиот гроб и ќе наседнат старци околу таа трпеза.

*Blaže Koneski*

## LINES IN THE STYLE OF „TRPEZEČKI" SINGING

### Summary

This contribution deals with the metrical and the lexical structure of the epitaph of Kiril Pejčinović, one of the first Macedonian writers from the beginning of the 19th century. The epitaph is decasyllabic, while the note attached to it that it should be sung in the style of „trpezečki" singing is an additional indication of the influence of Macedonian folk poetry upon Pejčinović. According to this Pejčinović's small poem is much more connected with the Macedonian poetic tradition than would have been concluded at first sight.

*Александар Спасов*

# НЕПОЗНАТА СТИХОТВОРБА НА КОНСТАНТИН ПЕТКОВИЧ

На Константин Петкович му се припишува дека е автор на стихотворбите ,,Б'лгарски воин"[1] и ,,Сон Султана"[2]. Во литературната историја досега остана сосема незабележена неговата поетска творба ,,Момина клјатва", објавена во 1853 г., во ,,Цареградски вестник"[3].

Текстот на оваа стихотворба на Константин Петкович дословно гласи:

Рано, рано, изутрина
Прѣди сльнце да огрѣiе,
И съсъ своя горещина
Въздухъ, земя да нагрѣiе,
Иде мома покрай рѣка,
Своiе либе да си чека,
Връви тихо близу вода
Сама iедна на слобода,
Въ ржцѣ сбира ситна роса,
Па си съ нея лице миiе,
Бѣло лице, руса коса.
Трава гази, цвѣтье сбира,

---

[1]. Борисъ Йоцовъ: Къмъ въпроса за началото на българската революционна поезия. Родна речь, IX, бр. 3, София 1935/36 г., стр. 116—125. Од прилогот на Б. Јоцов дознаваме дека ,,Б'лгарски воин" е испеан на 12 март 1854 г. и дека за првпат е печатен (и тоа најверојатно според ракописот на самиот автор) кај П. Безсонов во 1855 г. — П. Безсоновъ: Болгарскiя пѣсни изъ сборниковъ Ю. Ив. Венелина, Н. Д. Катранова и другихъ болгаръ, Москва 1855, Выпускъ второй, стр. 118—123. ,,Б'лгарски воин" е пренесен во целост во цитиранава статија на Б. Јоцов, на стр. 120—122.

[2]. Харалампие Поленаковиќ: ,,Сон Султана" заборавена македонска стихотворба од 1861 година. Разгледи, VIII, бр. 10, Скопје 1966, стр. 1006—1014. Х. Поленаковиќ искажува мислење дека стихотворбата ,,Сон Султана", објавена во 1861 г. во новосадското литературно списание ,,Даница", со потпис К. Бранислав, ,,Со голема веројатност. . . треба да ја сметаме како творба на Константин Петковиќ." ,,Сон Султана" е препечатена во наведенава статија на Х. Поленаковиќ, на стр. 1010—1014.

[3]. К. Д. Петковичь: Момина клятва. Цареградски Вѣстникъ, III, бр. 129. 11. VIII. 1853. Истава стихотворба, со извесни изменениja, е печатена и во ,,Зора југославенска" —К. П.: Бльгарска дѣвойка и неизина клѧтва. Zora jugoslavenska od Radoslava Razlag-a. Tečaj II. U Zagrebu, tiskom i troškom Franje Zupana. 1853, str. 50—52.

На глава си вѣнецъ виіе,
Съ бисеръ ниже, въ рядъ подбира.
Пилци слуша, пѣсня пѣіе,
Пѣсня пѣіе, вѣнцу сбори,
Младо срьдце како гори:
„Дори вѣтеръ не повѣіе,
„Сльнце огънь не распали,
„Ты си, цвѣтье, красно, мило
„Въ вѣнецъ свито, како въ крыло;
„Али въ тебѣ огънь мали
„Може брьго да затриіе
„Всичко добро, що да ти іе.
„Вѣнешь, губишь хубавина,
„Цвѣтна младость, зеленина.
„За то, цвѣтье, не всякогажъ
„На хубавость ты помагашь.
„Дал' іе такьвъ мой полюбецъ,
„Какьвъ миси ты мой вѣнецъ.
„Да ли може да повѣне,
„Ако любовь му се крене,
„Дал' момини тужди очи
„На срьдце му ставять плочи,
„Да ли туждо лице бѣло
"Нему срьдце сег' заплѣло,
"Да ли тужда бѣла гуша
"Имя моіе му заглуша,
„Тужди поглядь — хубавина
"Да ли може да направи
"Да онъ мене заборави,
"Или животъ на туждина
"Да ли може то да стори
"Що да нему сръдце сгори?
"Како да іе Богъ го знаіе,
"Али сръдце моіе жедно,
"Дори свѣть ми въ очи сяіе
„Бид' ще нему всягда іедно.
"Фрьли мома вѣнецъ въ вода:
"Айде, цвѣтье, на слобода,
"Въ бѣло море въ црьно море,
"Плывай долѣ, плывай горѣ,
"Може нѣгдѣ да го найдешь
"Клятва моя да му дадешь:
"Срьдце нему іеще хранимъ
"Отъ другега любовъ бранимъ,
"Моіе срьдце неизмѣнно
"Дори вѣнче ты зеленно
"Не ся вратишь по врьхъ вода,
"Само іедно на слобода.

”Ако л’ неще да прiиме
”Клятва вѣрна съ моiе име,
”Нека мрьтва ме прѣчека
”Въ бѣло море покрай рѣка. . .

К. Д. Петковичь.

Освен оваа верзија во ,,Цареградски вестник”[4], од вопроснова *стихотворба постои, како што веќе наспоменав во белешката бр. 3, и уште една друга верзија — во ,,Зора југославенска”. Двете верзии имаат* извесни позабележителни разлики: верзијата од ,,Зора југославенска” носи наслов ,,Бл’гарска девојка и нејзина клетва”; верзијата од ,,Цареградски вестник” брои 64 стиха, а од ,,Зора југославенска” 61 стих; во некои стихови се среќаваат видливи текстуални изменениja, како на пр.: Своiе либе да си чека, Врьви тихо близу вода (,,Момина клјатва”) —: Свога люба да си чека; Врьви безъ страхъ близу водж (,,Бл’гарска девојка и нејзина клетва”); се забележуваат и одделни јазични и правописни варијанти. Поради тоа ќе ја пренесам целосно и верзијата од ,,Зора југославенска”[5]. :

Рано, рано изутрина
Преди сльнце да огрѣiе,
Лѣтна дневна горещина
Дол’ не земiж да повѣiе,
Иде мома покрай рѣка
Свога люба да си чека;
Врьви безъ страхъ близу водж
Сама iедна на слободж.
Въ ржцѣ сбира ситнж росж
Па си съ неiж лице миiе,
Бѣло лице, русж косж;
Траву гази, цвѣтье сбира,
На главж си вѣнецъ виiе
Съ бисеръ ниже въ рѧдь подбира
Пилцы слуша, песнiж пѣiе.
Пѣснiж пѣiе, вѣнцу сбори:
Доры вѣтеръ не повѣiе,
Сльнце огънь не разпалi
Ты си цвѣтье младо, мило
Въ вѣнецъ свито како въ крыло

---

[4]. Фотографијата од ,,Цареградски вестник” е мошне тешко читлива, па затоа не се исклучени евентуални грешки при препечатувањево на стихотворбава. Бидејќи не бев во состојба до крај да го расчитам последниот збор од 46 стих, овде го предавам онака како што гласи во верзијата од ,,Зора југославенска”, а имено: жедно.

[5]. За верзијата од ,,Зора југославенска” првпат соопштив во мојот прилог— Константин и Андреја Петковиќ, Разгледи, II, бр. 14 (40), Скопје 1955, стр. 10, во којшто и ги цитирав првите единаесет стиха од неа. Повеќе податоци за ,,Бл’гарска девојка и нејзина клетва” дадов и во расправата — Престојот на Константин Петковиќ во Хрватска и Словенија во 1852 г., Млада литература, VII, бр. 7, Скопје 1957, стр. 42.

Али въ тебѣ огънь мали
Може брьго да затриіе
Сичко добро, що да ты іе:
Вѣнець, губишь хубавинѫ
Цвѣтніѫ младость — зеленинѫ;
Зато цвѣтье, не всѧкогашь
На хубавость ты помагашь.
Дал' іе такъвъ мой полюбецъ,
Какъвъ ми си ты вѣнецъ?
Дал' момини тужди очи
На срьдце му ставіѫть плочи
Дали туждо лице бѣло
Нему срьдце сег' заплѣло,
Дали тужда бѣла гуша
Имѧ моіе му заглуша
Тужди погльдь — хубавина
Дали може да направи
Да онь мене заборави,
Или жівоть на туждина.
Да ли може то да стори,
Що да нему сръдце сгори?...
Како да іе — Богъ то знаіе
Али сръдце моіе жедно
Доры свѣтъ ми въ очи сяіе
Быт ще нему всѧгда іедно!
А ты вѣнець айде въ водѫ
Давамь тебѣ всіѫ слободѫ,
Пливай долѣ, пливай горѣ,
Въ бѣло море, въ црьно море
Може негдѣ да го найдешь,
Клѧтвѫ моіѫ да му дадешь:
Сръдце нему още хранимь
Одь другега любъвь бранимъ
Срьдце моіе неизмѣно
Доры вѣнче ты зелено
Не се вратишь по врьхъ водѫ
Само іедно на слободѫ.
Акол' неще да пріиме
Клѧтвѫ вѣрнѫ съ моіе имѧ,
Нека баремь ме пречека
Въ бѣло море покрай рѣкѫ...
Въ нѣмски Градець 18/30. августа 1852.

К. П.....изъ Россіи.

Кога е настаната оваа стихотворба? На крајот од верзијата што е печатена во „Зора југославенска" стои забелешката: „Въ нѣмски Градецъ 18./30. августа 1852". По посетата на Хрватска во август 1852 г., на пат за Словенија, Константин Петкович се одбил во Грац, каде што пристигнал на 27 истиот месец[6]. Во овој град тој останал до 31 август, кога за минал за Љубљана[7]. Со голема веројатност, забелешкава може да се сфати како обележување на местото и датумот на настанувањето на вопроснава стихотворба, иако, притоа, не е сосема исклучена и помислата за тоа дека белешката можеби се однесува на местото и датумот на предавањето на стихотворбава во рацете на Радослав Разлаг, за печатење во во неговиот алманах „Зора југославенска". Содржината на стихотворбава, односно пред сè, нејзиниот мотив — тагувањето и копнеењето по саканиот којшто се наоѓа во туѓина — нè поткрепува прилично силно во уверувањето дека во атмосферата на скорешното враќање во родниот крај, по долгогодишното отсуствување и престој во толку далечниот Петроград, би било сосема нормално и природно да се роди кај Константин Петкович инспирација за еден ваков поетски исказ, каков што го среќаваме во лирската песна „Бл'гарска девојка и нејзина клетва".

Како дошло до објавувањето на „Бл'гарска девојка и нејзина клетва" во „Зора југославенска"? Во Грац Константин Петкович се сретнал уште првиот ден по пристигањето со Словенецот Радослав Разлаг (1826—1880), литерат и културен работник, познат како еден од најекспонираните „илирци" и панслависти во Словенија. Престојувајќи во овој град, Константин Петкович скоро сето време бил во дружба на Радослав Разлаг. Обајцата, со мошне големо задоволство, се сеќаваат за таа нивна меѓусебна средба. Очевидно е дека брзото и срдечно зближување меѓу Константин Петкович и Радослав Разлаг се должи на тоа оти тие биле истомисленици во сфаќањето за словенската взаемност, којашто и двајцата усрдно ја пропагирале[8].

Во таков панславистички дух и насока го уредувал Радослав Разлаг и годишниот литературен и публицистички зборник „Зора" од којшто излегле вкупно две книги. Во првата книга на „Зора", за 1852 г., била отпечатена кратката повест „Борис" од словенечката писателка Јосипина Урбанчич — Турноградска (1833—1854)[9], којашто следната година излегла во Цариград, во одделна книшка, во превод на Констан-

---

[6]. Александар Спасов: Престојот на Константин Петковиќ во Хрватска и Словенија во 1852 г. Млада литература, VII, бр. 7, Скопје 1957, стр. 41.

[7]. Ibid., стр. 44.

[8]. Ibid., стр. 41—44. Во таа смисла мошне карактеристична е и записката во дневникот на Радослав Разлаг (дневникот на Р. Разлаг се чува во Универзитетската библиотека во Љубљана) од 19 септември 1852 г.: „Srodni drusi u prostranoj Slavii se razumevaju — daj o Bože sloge i vzajemnoste srećen naprédek! G. Stojan Dimitriev Пяткович me pohodiše početkom ovoga meseca. Dobro došli, pobtratimi. . . iz prostrane Славіи!" (Ms 886. Radoslav Razlag, Zapuščina. Dnevnik Radoslava Razlaga, str. 10).

[9]. Boris. Povèst od Josipine Turnogradske. Zora, jugoslavenski zabavnik za godinu 1852. Od Radoslava Razlag-a i Ivana Vinković-a. U Gradcu, tiskomTancerovim, str. 58—66.

тин Петкович[10]. Радослав Разлаг, исто така, во својата публикација се залагал и за јазично единство на сите Словени и се обидувал да оствари општ словенски јазик ,,kako sredstvo. . . kojim se Slavjani mogu do sloge svete dokopati. . ." Тоа да се постигне, покрај другото, е потребно Словенците и воопшто Западните Словени да се запознаат наново со кирилската азбука — истакнува Радослав Разлаг. Приготвувајќи ја втората книга од ,,Зора", Радослав Разлаг имал намера, судејќи според цитираниве искажувања, да вклучи во неа што повеќе текстови со кирилица. Тоа тој и го направил. Во предговорот кон втората книга, во којашто е отпечатена и стихотворбата на Константин Петкович, се нагласува дека: ,,U ,,Zori" ove godine se nalazi više sostavkov tiskanih ćirilicom; jer to je neophodno potrebno, da se i mi, zapadni Slavjani, opet priučimo obćeslavjanskoj azbuki . . ." Оттука е сосема разбирливо дека Радослав Разлаг со посебно задоволство ја прифатил стихотворбата на Константин Петкович за печатење во втората книга на ,,Зора", меѓу другото, и поради фактот дека била напишана со кирилска азбука. Притоа, треба да се забележи дека објавувањето на вопроснава стихотворба на Константин Петкович во ,,Зора" претставува најверојатно прв чин од таков карактер во историјата на литературните односи меѓу Македонците и Словенците од новиот период.

За појаснување на читателите, текстот на Петковичевата песна во во ,,Зора" е проследен со една куса белешка во која се даваат диференцијално основните фонетски карактеристики, односно разлики, меѓу бугарскиот и македонскиот јазик. Белешката гласи: ,,ѫ izgovarja se kod Blgarov: 1. kako gluho *a* ili ъ u severnoj Blgarii; 2. kako *a* u Macedonii (tako i u toj pesmi); 3. kako slovensko ô blizo Solunja i na granicah medju Macedoniom i Tesaliom. — ѧ izgovarja se kod severnih Blgarov malo gluho kako ъ ili srednje medju *a* i *e*; a kod južnih macedonskih Blgarov vsegda kako *e* (тако i u ovoj pesmi)"[11]. И во оваа попатна белешка, како што наполно јасно се гледа од неа, е изразено сознанието кај Константин Петкович за самобитните белези на неговиот мајчин јазик. Поетската и преводачката дејност на Константин Петкович за нас го има и тоа значење дека ,,. . .свидетельствует о стремлении в то время весьма немногочисленной македонской интеллигенции обработать граматический и лексический материал македонских говоров в целях литературнопоетических"[12] и дека е ,,. . . один из самых ранних опытов исползования македонской народной речи в поэзии. . ."[13].

По завршувањето на престојот во Словенија, Константин Петкович преку Трст, Венеција и Атина оди во Цариград, каде што во текот на 1853 г., сè до своето повторно заминување во Русија, пред самото

[10]. Борисъ, пръвы христіанскы царъ на Блъгарыты. Поблъгарена Историйска приказка, писана по Словенскы отъ Іосифинѫ Турноградскѫ. Цариградя 1853.

[11]. Zora jugoslavenska od Radoslava Razlag-a. Tečaj II. U Zagrebu, 1853, str. 50.

[12]. Н. И. Толстой: Страничка из истории македонского литературного языка. Краткие сообщения Института славяноведения, вып. 43. История славянских литературных языков, Москва 1965, стр. 33.

[13]. Ibid., стр. 33.

започнување на Кримската војна, мошне активно се занимава со литературна и научно-истражувачка работа[14]. Тогаш печати во „Цареградски вестник" неколку прилога: три статии — за Света Гора, за манастирот Зограф, приказ на „Зора југославенска" за 1853 г.,[15] и уште стихотворбата „Момина клјатва".

Како што веќе нагласив, верзијата од „Цареградски вестник" на вопроснава стихотворба на Константин Петкович е до извесна степен прередактирана во однос на верзијата од „Зора југославенска": таа е поголема за три стиха, спроведени се некои текстуални измененија, а и јазично е донекаде оддалечена од првобитно објавениот текст. Инаку, оваа стихотворба на Константин Петкович, на која не ѝ недостига лирски полет и смисла за поетски израз, метрички е наполно успешно реализирана. Во неа доследно и вешто е употребен осмерецот. Исто така, имаме убави резултати и во римувањето, коишто веднаш паѓаат во очи. Може да се рече дека стихотворбата на К. Петкович навистина се одликува со изразита музикалност. Треба да се забележи и тоа дека во неа во прилична мера се искористени јазичните и експресивни средства на нашата народна песна.

„Момина хлјатва", односно „Бл'гарска девсјка и нејзина клетва", е објавена две години порано од стихотворбата „Б'лгарски воин"и осум години пред „Сон Султана", што значи дека таа ни овозможува да се запознаеме со почетоците на поетската работа на Константин Петкович. Од друга страна, „Момина клјатва" се уврстува меѓу првите објавени стихотворби воопшто во новата македонска поезија и поради тоа, наедно со нејзината поетска вредност, којашто не треба олесно да се одминува, за нас таа е посебно интересна и значајна.

*Aleksandar Spasov*

## UN POÈME INCONNU DE KONSTANTIN PETKOVIČ

*Résumé*

Le présent article se rapporte au début de l'activité littéraire de Konstantin Petkovič. L'auteur de l'article y publie deux variantes du poème s'intitulant „Momina kliatva" paru au cours de 1853, dans le „Caregradski vestnik" et dans la „Zora jugoslavenska". Le poème en question est considéré comme un des premiers poème de la poésie macédonienne moderne qui aient été publiés.

---

[14]. Александар Спасов: Престојот на Константин Петковиќ во Хрватска и Словенија во 1852 г., Млада литература, VII, бр. 7, Скопје 1957, стр. 38—40.

[15]. К. Д. Петковичь: Славянски новости. Зора югославянска од Радослава Разлага. Течај II, Загребъ 1853. „Цареградски Вѣстникъ, III, 136, 29 август 1853. Во овој приказ, К. Петкович потцртува дека Р. Разлаг е „. . . единъ отъ найдѣятелнитѣ и найспособнитѣ славянски млади списатели".

*Б. Насшев*

## СВЕДОШТВА ЗА СМРТТА НА БРАЌАТА МИЛАДИНОВЦИ

Во литературата за македонските преродбеници браќата Миладиновци на прашањето за нивниот трагичен крај му е посветено важно место. Немајќи директен увид во архивскиот материјал и не можејќи своите мислења да ги засновуваат врз исказите на сведоци што присуствувале на фаталниот чин некаде во цариградските зандани, историчарите на литературата и испитувачите на животот и делото на браќата Миладиновци се принудени да го реконструираат нивниот крај врз основа на индиректните сведоштва на луѓе што по некаков начин чуле нешто во врска со смртта на струшките преродбеници. Две мислења се искажани главно во врска со овој проблем. Едното, што влегува повеќе во областа на легендарното, според кое тие умреле отруени во затворот; другото, далеку поблиску до вистината, дека причината за трагичната смрт на двајцата браќа била тифусната или маларичната треска.

Во врска со смртта на Миладиновци уште еден проблем како да останал нерешен до денес. Се работи всушност за тоа дали браќата Миладиновци го прифатиле изопшто унијатството и дали тие навистина умреле како унијати. Мислењето за нивното унијатство го лансирале во јавноста француските лазаристи, кои во втората половина на XIX век имаа свои мисии во Солун и во Битола и кои упорно настојуваа да ги искористат преродбенските тенденции кај Македонците за да ги привлечат кон римокатоличката црква. Всушност, опатот Фаверијал е тој што експлицитно го искажал, во едно свое писмо пишувано од Цариград на 28 август 1865 година и адресирано до опатот Субиран, директор на школското дело во Ориентот, тврдењето дека Миладиновци умреле во затворот како унијати: „Huit ou dix jours après, ils y étaient mort s'un et l'autre dans le sein de l'Eglise catholique", пишува опатот Фаверијал.[1])

---

[1]) Annales de la Congrégation de la Mission des Lazaristes, т. 30, 1865, стр. 444.

Пред тоа, еден друг лазарист, опатот Лепавек, старешина на мисијата во Битола, во писмото упатено на 2 февруари 1862 година до главниот лазаристички прокурор во Париз Салвер,[2]) раскажува за смртта на Димитар и Константин со интерес што зборува за доста интимни односи меѓу него и трагично загинатите браќа.

Тврдењето на лазаристите за унијатството на Миладиновци е поткрепено од искажувањето на владиката Јосип Јурај Штросмајер, мецената што го овозможи издавањето на Зборникот од народни песни на двајцата браќа. Во своето писмо упатено на 28 декември 1861 година до австрискиот министер на надворешните работи грофот Рехберг, во кое бара да се интервенира браќата Миладиновци да бидат спасени од затвор, Штросмајер категорички тврди дека „Miladinov (мисли на Константина — Б.Н.) gehört, ohne allen Zweifel, zu der katholischen Parthei. Ich kenne diesen Mann und seine Tendenz durch und durch."[3])

Тргнувајќи од искажувањата на така еминентни личности, Гане Тодоровски во еден свој напис го прифаќа како мошне веројатно мислењето дека К. Миладинов бил унијат: „Макар што не постојат посигурни документи со кои би се потврдиле овие искажувања на Штросмајера, нас неколку моменти нè присилуваат да претпоставиме дека Константин бил Унијат."[4]) Другите наши историчари на литературата и познавачи на делото на струшките браќа, иако не го отфрлуваат, ваквото тврдење го примаат со извесни резерви.[5])

Мислењето за унијатството на браќата Миладиновци беше, меѓутоа, решително отфрлено од повеќе нивни биографи, почнувајќи од првиот нивен биограф преродбеникот Рајко Жинзифов, кој пишуваше: „Тие можеа да бидат спасени само ако го дадеа своето согласие на предлогот од католиците, но како што не изменија на својата народност, така не изменија и на верата на народот и предпочетоа смрт.[6]) „Можноста Миладиновци да го прифатиле унијатството особено ја отфрлаат бугарските испитувачи на нивниот живот и дело."[7])

---

[2]) Ibid., т. 28, 1863, стр. 422—423

[3]) Братя Миладинови, *Преписка*, издирил, коментирал и редактирал Х. Трајков, София, 1964, стр. 255.

[4]) Гане Тодоровски, *Трагичен крај на браќа Миладиновци*, во „Млада литература", год. V, бр. 6, јуни 1955, стр. 50.

[5]) Димитар Митрев, *По трагите од подвигот на Миладиновци*, во „Книга за Миладиновци", Скопје, Кочо Рацин, 1962, стр. 28.

[6]) Цит. според Гане Тодоровски, op. cit., стр. 45.

[7]) Така, н. пр. Н. Табаков, во најновата монографија за животот и делото на браќата Миладиновци (*Братя Миладиновци — Биография*, София, 1966, стр. 115—119) решително го отфрла мислењето за унијатството на Константин Миладинов.

Во своите размислувања овие испитувачи тргнуваат од премисата дека православието е носител на народната преродба и дека откажувањето од него значи во прв ред предавство на народното дело и на самата народност.[8] Според тоа, тие не можат да дозволат така истакнати личности на преродбата какви што беа браќата Миладиновци да направиле таков грев кон народното дело, на кое му го посветиле сиот свој живот. Впрочем, и самиот Константин Миладинов, кој ја превел антиунијатската книга на Јоан Флеров за православните братства во југозападна Русија, даде повод за заземање на вакво становиште кога во предговорот на својот превод[9]) напиша: „Читаештем таа книга чувствуеш што унијата подкопвесштем основите на православието, уништожвит и народността; чувствуеш што, кој искрено желает да подкрепит народността, требит да се старает да поддржвит правосливаието".

Не навлегувајќи во мотивите што доведоа до тоа Константин да ја преведе книгата на Флеров и во својот предговор да истапи недвосмислено против унијата како поткопувач на народноста, факт е дека ваквата изјава довела во литературата за Миладиновци до беспризивно отфрлање на можноста тие да минале во унијаштво. Меѓутоа, не само изјавата на Штросмаjер и француските лазаристички мисионери, туку и други моменти од работата на Миладиновци за афирмација на народноста, било преку воведувањето на народниот јазик во црквите и школите, било преку издавањето на богатото народно творештво, зборуваат дека преку ова прашање не може да се помине како преку нешто што нема своја тежина и, според тоа, е лишено од нужната убедливост. Пред сè, за Миладиновци беше најургентно да успеат во нивната основна цел: да се воведе словенскиот јазик во богослужбата и образованието за да може народот преку него да се осознае како спротивност на Гркот и да излезат на светлината на денот народните песни за пак народот преку нив да се потврди како таков. За Миладиновци всушност не беше толку битно дали поставената цел ќе ја постигнат преку православието или унијатството. И кога видоа дека православието, оличено во цариградската фанариотска патријаршија и поддржано од Русија, не само што не ги обезбедило нужните услови за постигање на целта туку и правело сè таа да не се реализира, тие се обратија таму каде што мислеа дека ќе успеат. Впрочем и писмото што Константин Миладинов од Загреб му го

---

[8]) Тоа била, всушност, една од поставките на руските словенофили, кои православието го идентифицирале со народноста. Cf. И. Хаџов, *Братя Димитар и Константин Миладиновци*, София, 1944, стр. 185—187; Х. Поленаковиќ, *Константин Миладинов како преведувач на „Православни црковни братства" од руски јазик на македонски*, во „Македонски јазик", год. XIII—XIV, кн. 1—2, Скопје, 1962/63.

[9]) Објавен од Х. Поленаковиќ, ibid.

упатил на 31 јануари 1861 година на Раковски во Белград не е ли тука да потврди дека од времето кога тој го пишувал предговорот кон својот превод на Флеровата книга многу нешто се изменило во неговите ставови. Неизвесноста што провејува од тоа писмо најдобро зборува дека не е повеќе загрижен поклоник на православието: „Религиозниот наш вопрос — пишува тој во писмото — имат денеска голема тежина, и неизвестно, али ќе заприт до к'де остана. Ние знаиме историческата г'рска хитрост, со која толку п'ти лељаха нас и со увереност можим да речим, че еднакво и сега ќе се случит: но како болгарите не први п'т се л'жат, за това нека останат: до к'де останаха. *Стрната, на која ке се зав'ртиме, не се предвидвит*, но всетаки можеха умни луге да р'ководат това стремление и да го доведат до еден тих (')к спасителен п'т."[10]) (Курзивот наш — Б. Н.).

Таа друга страна на која можеби ќе се завртат браќата Миладиновци не е ли онаа што им овозможи да го издадат својот Зборник од народни песни? И нели истата таа страна беше готова да го прифати словенскиот јазик како јазик на богослужбата? Ако е тоа така, немал ли Штросмајер право кога истакнувал дека К. Миладинов ѝ припаѓа на католичката партија, а исказот на опатот Фаверијал не добива ли призвук на вистинското?

Впрочем, нам не ни беше тука целта да го решиме ова прашање. Тоа го чинат и ќе го чинат многу покомпетентни од нас. Сакавме само да укажеме на тоа дека не треба да се отфрла категорички мислењето кое можело да ги навреди оние чувства што во минатото, а се чини и денес, православието и народноста ги изедначувале и ги сметале како еманација на една иста суштност. А со оглед на тоа дека исказите на лазаристите Лепавек и Фаверијал во врска со смртта на браќата Миладиновци, колку што нам ни е познато,[11] не се објавени кај нас во нивниот оргинален текст, сметавме дека нивното објавување тука ќе биде еден наш мал прилог кон познавањето на браќата Миладиновци. Тие искази ги даваме извлечени од писмата што Лепавек и Фаверијал ги упатиле до своите коресподенти.

Monastir, le 20 février 1862

. . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . .

Je crois vous avoir parlé de quelques professeurs bulgares qu'on avait emprisonnés en même temps que le nôtre; nous avons été assez heureux pour délivrer celui qu'on nous avait pris de la maison: l'ambassade a eu, je pense, la bonté d'agir, je m'étais

---

[10]) Н. Табаков, op. cit., стр. 38.

[11]) Тие не се објавени ни во преписката на браќата Миладиновци, издадена од Н. Табаков, иако се таму објавени и писма на други лица во кои се зборува за струшките преродбеници.

aussi adressé à l'autoritée turque, et au bout d'un mois nous eûment notre homme. Mais un autre vieux professeur, auquel je tenais beaucoup parce qu'il avait une grande influence dans le pays a été enlevé d'ici pendant la nuit et conduit, sous escorte, aux prisons de Constantinople, où la bonne Soeur Madelaine le voyait de temps en temps. Son frère, professeur bulgare comme lui, était en Autriche, auprès de Mgr Stroosmayer, évêque de Syrmium, lorsqu'il appris l'arrestation de son infortuné frère. Aussitôt qu'il eut reçu cette triste nouvelle, il quitta tout pour venir le voir en prison et travailler à sa délivrance. Mais, par malheur, ce cher frère était au secret. Il trouva pourtant moyen de pénétrer jusqu'à lui; mais après la visite il fut retenu lui-même en prison. On nous avait écrit de Constantinople qu'ils sont morts l'un et l'autre en prison, Dieu sait de quelle maladie! Ces deux morts m'ont été très pénibles, mais enfin que la volonté de Dieu soit faite! Le vieux professeur Miladinovich laisse dans la misère une femme et cinq jeunes filles dont l'aînée a quinze ans. Si nous avions ici des Soeurs, je les prierais bien d'en prende quelques-unes. La mort de leur père et de leur oncle est hautement attribuée dans le pays à l'évêque grec d'ici et à celui d'Ocrida. Ce sont eux qui, à force d'argent, les ont fait injustement emprisonner; et de là leur mort au cachet, Ces deux décès rendent nos bulgares plus eraintifs que jamais . . .

(Извадок од *Lettre de de M. Lepavec à M. Salvaire, procureur-général, á Paris*, печатено во „Annales de la congrégation de la Mission", t. XXVIII, 1862).

Constantinople, Saint-Benoît, 28 août 1865

. . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . .

En dehors de Yénidjé-Vardar, dans toute la Macédoine nous n'avons pas d'école bulgare tenue par les indigènes. Les Bulgares orthodoxes en ont un grand nombre et d'assez bien tenues dans toute la Bulgarie orientale jusqu'à Rhodope; mais à partir de Rhodope ils en ont fort peu. Je leur en connaît seulement à Coucoue, à Néorocoup, Tustendit, Velés (Kempruki), Okrida, Perlépé; et toutes ne font que végéter, parce que les despotes grecs sèment la division parmi les tchorbadjis (primats), tracassent les maîtres d'écoles et, autant qu'ils peuvent, les font exiler.

C'est ainsi que j'ai vu les deux frères Miladinovitch mourir en prison, il y a trois ans. Pour les rendre suspects à la Sublime Porte, l'Evêque de Monastir Vénédictos distribua 600 mille piastres, environ 140 mille francs aux membres du tribunal et à d'autres personnes. Jeté en prison d'abord à Monastir, puis conduit à Constantinople, Dimitri y est resté plus de huit mois au secret. Deux individus, un Grec et un Turc, O. Effendi et H. Bey,

à qui la police avait confié le dépouillement de ses papiers, et à qui Vénédictos fit passer de copieux bakchich (présents), s'arrangèrent de façon à n'avoir jamais fini. Dimitri était donc au secret depuis quatre mois, quand son frère arriva d'Agram en Autriche où il avait fait imprimer une collection de vieux chants bulgares, fruit commun de leurs savantes recherches.

Constantin avait ignoré jusque-là l'arrestation de son frère; il ne vint même à Constantinople que parce qu'il ne rencontra pas aux Dardanelles le bateau de Salonique. Informé de l'arrestation de son frère par un de ses compatriotes, il voulut à tout prix le voir; c'est alors que je fis sa connaissance.

Mais autant son désir me semblait légitime, autant me semblait-il gros d'inconvénients, voire même de périls: je ne lui cachai pas mes craintes. „Que peut-il m'arriver de fâcheux, répliqua-t-il? Je n'ai rien fait de ma vie contre le Gouvernement impérial, j'ai même élagué de mon livre tous les vieux chants qui pouvaient le blesser et me compromettre". Bref, il partit accompagné de la personne que je lui indiquai, mais il ne revint pas; ou plutôt, à son retour il fut arrêté près du pont, ramené à la police, lui aussi mis au secret.

Quatre mois après, je sus qu'il était à l'infirmerie de la police, atteint du typhus et près de mourir; je me hâtai de lui envoyer un prêtre bulgare catholoque: il se confessa, communia et mourut le jour où nous récitions l'office du Saint Nom de Jésus.

Cependant Dimitri avait, lui aussi, été atteint du typhus. Transporté à l'infirmerie, il y rencontra son frère Constantin, dont il n'avait pas connu l'arrestation; mais Constantin se mourait, et il en fut à peine reconnu. Huit ou dix jours après, ils y étaient Morts l'un et l'autre dans le sein de l'Eglise catholique. Les circonstances ne nous permirent pas de chercher leurs cadavres, qui furent enterrés par les Grecs.

Ce qu'ils ont fait à Constantin et à Dimitri, les despotes grecs l'ont fait plus ou moins à beaucoup d'autres maîtres d'écoles bulgares. Je pourrais vous en citer un grand nombre; je me bornerai seulement à un seul, celui de Néorocoup. L'Evêque de Dromos avait, à force d'intrigues et de présents, obtenu son expulsion et la fermeture de son école. L'année dernière, une députation vint demander son rétablissement à la Sublime Porte et l'obtint. Je fis sa connaissance et le trouvai charmant . . .

(Извадок од *Lettre de M. Faveyrial à M. Soubiranne, directeur de l'Oeuvre des Ecoles d'Orient*, печатено во „Annales de la Congrégation de la Mission" t. XXX, 186[5])

*B. Nastev*

## TEMOIGNAGES SUR LA MORT DES FRERES MILADINOVCI

(Résumé)

Rappelant que des opinions contradictoires ont été avancées au sujet de la mort des frères Miladinovci, auteurs d'un Recueil de chants populaires de la Macédoine et promoteurs du renouveau national, l'auteur de la présente contribution cite le témoignage de deux lazaristes de la mission de Macédoine, les PP Le Pavec et Faveyrial, selon qui les Miladinovci sont morts dans le sein de l'église catholique. On trouve à la fin de cet article les extraits des lettres des P. P. Le Pavec et Faveyrial qui ont trait à la mort des Miladinovci.

*Krzysztof Wrocławski*

# HISTORYCZNE, LEGENDARNE I LITERACKIE ECHA MISJI MORAWSKIEJ BRACI SOŁUŃSKICH W POLSCE

Na temat oddziaływania misji słowiańskiej braci sołuńskich na południową Polskę istnieje już bogata literatura[1]. Jej punktem wyjścia byla niezwykle cenna dla Polaków informacja zawarta w Żywocie Metodego. Brzmi ona następująco: „XI. Бѣ же и пророчьска благодать въ нѥмь, ꙗко сѧ сѫтъ събывала мънога прорицаниꙗ ѥго, отъ нихъже ѥдино ли двѣ съкажемъ. Поганьскъ кънѧзь силенъ вельми, сѣдѧ въ Вислѣ рѫгааше сѧ христьꙗномъ и пакости дѣꙗаше. Посълавъ же къ нѥмоу рече: добро ти сѧ крьстити, сыноу, волеѭ своеѭ на своеи земли, да не плѣненъ нѫдьми крьщенъ бѫдеши на штоуждеи земли, и помѧнеши мѧ; ѥже и бысть[2]. Zacytowany fragment świadczy, że współcześnie do działalności Apostołów Słowiańszczyzny na Morawach, istniała na terenach południowej Polski silna organizacja plemienna Wiślan. Znaczenie tej informacji podnosi to, że jest wśród pierwszych dotyczących terenów Polski. Fakt ochrzczenia księcia Wiślan przy użyciu siły posłużył biografowi Metodego, jednemu z jego uczniów, jako element hagiograficzny do wykazania proroczych zdolności nauczyciela. Sama wiadomość o chrzcie księcia potwierdzona jest w liście biskupów bawarskich do papieża Jana IX z roku 900. Wydarzenie powyższe mogło mieć miejsce w latach 70-tych, kiedy to Świętopełk morawski wtargnął na tereny nadwiślańskiego plemienia i mógł je przez pewien

---

[1] Obszerniejsze wiadomości na temat tej literatury można znaleźć w następujących pracach Tadeusza Lehra-Spławińskiego, których dane bibliograficzne podaję za wstępem tegoż autora do jego publikacji: *Żywoty Konstantyna i Metodego (obszerne), przekład polski ze wstępem i objaśnieniami oraz z dodatkiem zrekonstruowanych tekstów staro-cerkiewno-słowiańskich sporządził Tadeusz Lehr-Spławiński.* Poznań, Instytut Zachodni 1959, s. XX: *Misja słowiańska Św. Metodego a Polska* (Collectanea Theologica XIII, s. 2—12, przedruk w zbiorze: *Rozprawy i szkice z dziejów kultury Słowian,* Warszawa, wyd. „Pax" 1955, a także przeróbka bułgarska w czasopiśmie: „Списание на Българската Академия на науките" VIII, София 1939); *Czy są ślady istnienia liturgii słowiańskiej w dawnej Polsce,,* Praha, „Slavia" t. XXV, s. 290—229; *Nowa faza dyskusji o liturgii słowiańskiej w dawnej Polsce,* „Nasza Przeszłość" (czasopismo poświęcone dziejom Kościoła w Polsce) t. VII, Kraków 1958, ss. 235—256.

[2] Cytuję na podstawie wymienionego wydania *Żywotu Metodego* w redakcji T Lehra-Spławińskiego, s. 115.

czas utrzymać[3]. Z rezerwą natomiast podchodzono do możliwości znalezienia śladów chrześcijaństwa z tego okresu w samych siedzibach Wiślan. A jednak opanowanie ich terenów przez Morawian dawało sposobność zaszczepienia tam wówczas chrześcijaństwa. I rzeczywiście badania archeologiczne ostatnich lat natrafiły w grodzie Wiślan Wiślicy na ślady kościoła i chrzcielnicę z IX wieku. Nadal jednak trudno mieć pewność, że do Wiślan dotarł akurat obrządek słowiański, który właśnie wtedy był w niełasce w wyniku intryg biskupów niemieckich, agresywnych zwolenników liturgii łacińskiej. Metody, więziony nawet przez „łacinników'' w Niemczech i zwolniony na specjalną interwencję papieską, nie tak dawno był wrócił na Morawy i odzyskał przynajmniej formalnie swoje zwierzchnie uprawnienia arcybiskupie. Wrócił jednak z zakazem odprawiania nabożeństw w języku słowiańskim[4]. Jak świadczy jednak *Żywot* Metody nie podporządkował się woli nowego papieża Jana VIII, licząc zapewne na przyszłą zmianę takiego stanowiska. Nie odstąpił więc od liturgii słowiańskiej, bo był przekonany o słuszności takiej formy szerzenia chrześcijaństwa wśród pogańskich Słowian. Czuł się do niej zobowiązany testamentem brata, a także nadal uprawniony całkiem niedawno, bo w roku 867, przez poprzedniego papieża Hadriana II listem cytowanym i w *Żywocie*: („XII.) ꙗко братъ нашь, Методии свѧтъ и правовѣрьнъ ѥстъ и апостольско дѣꙗньѥ дѣлаѥть, и в рѫкоу ѥго сѫтъ отъ Бога и отъ апостольска ѥго стола вьсѧ Словѣнскъıѩ страны, да ѥгоже прокльнетъ проклѧтъ а ѥгоже свѧтитъ свѧтъ да бѫди[5]. Jako zwierzchnik Kościoła na Morawach a także wychowanek szkół bizantyjskich był zapewne świetnym dyplomatą, wykorzystywanym przez Świętopełka przy realizacji jego planów politycznych, z którymi akcje chrystianizacyjne na sąsiednich terenach pogańskich niewątpliwie ściśle były związane. Biograf Metodego wspomina o poselstwie wysłanym przez Metodego do księcia Wiślan. Więc i w samym najeździe i chrzcie księcia musiał arcybiskup morawski odegrać niebagatelną rolę. Podbicie terenów nadwiślańskich zechciał więc przypuszczalnie wykorzystać do wysłania tam własnych uczniów. A jeśli nawet w tym czasie władca wielkomorawski sprzyjał raczej biskupowi niemieckiemu Wichingowi, popieranemu przez króla niemieckiego Ludwika, to raczej wewnątrz kraju, a nie poza jego granicami na terenach misyjnych, gdzie szanse liturgii słowiańskiej były większe. Pewnego jednak stwierdzenia, że to właśnie w szacie słowiańskiej chrześcijaństwo po raz pierwszy wkroczyło na tereny polskie, można oczekiwać tylko w przypadku przyszłych szczęśliwych znalezisk archeologicznych, które by dostarczyły na to niezbitych dowodów. Pozostaje jednak niezaprzeczalny fakt historyczny, że misja Apostołów Słowiańszczyzny pozostawiła ślad w

[3] A. Giejsztor podaje, że Świętopełk morawski podporządkował sobie kraj Wiślan zapewne w latach 875—893 (*Historia Polski*, Warszawa 1958 PWN, t. I cz. 1, s. 156).

[4] *Żywoty*, op. cit. s. XVI.

[5] ibidem, s. 116.

dziejach jednego z plemion, które weszlo na stałe w skład póżniejszego państwa polskiego[6].

Czy jednak to ślad jedyny? Przypuszczalnie nie. W naszych dalszych poszukiwaniach przenieść sie musimy do świata legend historycznych, sięgających w pradzieje Polski a więc na pogranicze historii i folkloru. Obiektem naszego zainteresowania stanie się teraz najstarsza polska legenda historyczna o Piaście i Popielu, która opowiada o początkach pierwszej historycznej dynastii władców państwa polskiego, dynastii piastowskiej, panującej nieprzerwanie od X wieku (zaświadczony historycznie Mieszko I Piastowicz) do II polowy wieku XIV. Próby wiązania historii o Piaście, założycielu dynastii, z pojawieniem się wśród Słowian zachodnich braci sołuńskich miały już miejsce wielokrotnie, nie do mnie należy więc autorstwo tej hipotezy. Robili to zwykle historycy. Wydało mi się godne uwagi, jak uporczywie pojawiały się w polskich pracach historycznych przypuszczenia o takowym związku. Postawiłem więc sobie następujące zadanie: na początek omówienie legendy jako utworu folklorystycznego na tle podobnych innych legend, dalej prześledzenie literatury interpretującej legendę jako dokument historyczny (najważniejszych pozycji), wreszcie na podstawie porównania tych dwóch aspektów próbę oceny stopnia prawdopodobieństwa związków legendy z misją cyrylometodejską na Morawach. Nie omawiano też dotąd w takim kontekście literackich ech wspomnianych przypuszczeń historyków.

Interesująca nas legenda pojawia się w najstarszej kronice polskiej pióra Galla Anonima, pochodzącej z początków XII wieku, a dokladniej z lat 1112—1116, jak twierdzi najlepszy dziś jej znawca, Marian Plezia, w którego redakcji ukazało się niedawno kolejne jej wydanie[7]. Warto tu podkreślić, że spośród szeregu wątków legendarnych, zanotowanych przez polskich kronikarzy, ta najstarsza legenda najskuteczniej oparła się krytycznym

[6] Już po oddaniu do druku niniejszego artykułu natknąłem się na pracę, dorzucającą garść nowych informacji na ten temat. Jest to następująca pozycja: Adolf Stender-Petersen, Arhus:: *Die Kyrillo-methodianische Tradition bei den Polen.* (*Cyrillo-methodiana zur frühgeschichte des Christentums bei dem Slaven* 863—1963, Böhlau Verlag Köln Graz, 1964; ss. 440—469). Stender-Petersen twierdzi, że wpływy misji słowiańskiej ogarniały także Polskę, w której i później obok obrządku łacińskiego długo jeszcze po wypędzeniu misji z Moraw istniał obrządek grecki i słowiański. Powołuje się przy tym na następujące prace, które nie były mi znane: J. Umiński: *Obrządek słowiański w Polsce.* „Roczniki Humanistyczne", Bd. IV, 4. Lublin 1957, następnie: J. Widajewicz: *Prochor i Prokulf, najdawniejsi biskupi krakowscy.* „Nasza przeszłość", Bd. IV, Kraków 1946; ss. 17—32 (Biskupami tymi mieliby byc uczniowie Braci z Sołunia, wygnani z Moraw), a także: J. J. Zlatko: *Dagome judex. Was the Original in Cyrillic?.* Classica et Mediaevalia XX. Kopenhagen 1959 (wedle autora tejże pracy najstarszy dokument państwowy polski, dotyczący księcia Mieszka I znany tylko w wersji łacińskiej, miał być tłumaczony z języka staro-cerkiewno-słowiańskiego). Zasadniczym jednak tematem i problemem artykułu Stendera-Petersena jest podjęcie i udowadnianie tezy o cerkiewno-słowiańskich, a więc i bizantyjskich źródłach najstarszej poskiej pieśni religijnej, Bogurodzicy. Powołuje się na wysuwane już wcześniej argumenty natury językowej i przeprowadza szczegółową analizę poetyki pieśni, ukazującą na wyraźne pokrewieństwo Bogurodzicy z hymnami typu bizantyjskiego. Polska pieśń powstała według niego na początku wieku XI i jest świadectwem silnych jeszcze wówczas wpływów bizantyjskich poprzez obrządek słowiański i za pośrednictwem czeskim.

[7] Anonim tzw. Gall: *Kronika polska*, przełożył Roman Grodecki, przekład przejrzał, wstępem i przypisami opatrzył Marian Plezia, wyd. III uzupełnione, Wrocław — Warszawa—Kraków, 1968, Ossolineum; (Biblioteka Narodowa seria I nr. 59); s. XIII.

Значи — сличности и коинциденции. Воодушевеност од нешто постариот во литературниот јавен живот Мајаковски, но и — решавачка одлука сличностите во иднина да се предодвратат. Чуден парадокс! Проникнувајќи се со титанската магична сила на раните стихови на Мајаковски, Пастернак доаѓа до помисла за неодложна заштита на својата индивидуалност, до сопствена поетска формула. Така се раѓа неговата книга „Над бариерите", која не може да се спореди со ништо пред неа создадено во руската поезија.

За времето и мотивите на разидувањето помеѓу Пастернак и Мајаковски не би требало да постојат поголеми недоразбирања.[29] До раскинот доаѓа по 1921 год., т. е. по поемата „150000000" и втората редакција на драмата „Мистерија—Буф". Причините за внатрешниот раскин кај Пастернак се очигледно од естетски и принципиелен карактер. Програмската, ангажираната и естрадно интонирана поезија на Мајаковски му е туѓа на Пастернак.

Иако дефинитивниот прекин на односите е уште далеку[30], тој нема повеќе афинитети за она што од тој момент па до крајот на својот живот ќе го пишува Мајаковски. Впрочем, да го чуеме едново Пастернак:

„Со исклучок на претсмртниот и бесмртен документ „Со сиот глас", подоцнежниот Мајаковски, почнувајќи со „Мистерија Буф", мене ми беше недостапен. До мене не допират тие несмасно изримувани прописи, таа изострена бессодржајност, тие општи места и излитени вистини предадени така неприродно, магливо и недуховито[31]. Истото мислење го наоѓаме и во „Заштитна грамота". Евоцирајќи ја средбата со

---

[29]. Според некои, прашањето во која мерка оценките на Пастернак за Мајаковски во неговите автобиографски книги можат да се сметаат за дефинитивни, останува отворено.
Така, во редакциската белешка на „Новый мир" бр. 1 за 1967 год. по повод објавувањето на „Автобиографскиот оглед" се вели следново: „За Мајаковски Пастернак пишуваше многу пати. Неговата оценка за творештвото на поетот беше сложена и се менуваше (!?) во времето." Редакцијата, притоа, се повикува на писмото на Пастернак кон Н. Г. Ванчадѕе од 13-XII-1949 во кое тој пишува: „Да, јас навистина од поодамна по нешто не дооценував и не сфаќав во подоцнежниот Мајаковски и во многу други нешта." (Boris Pasternak „Lettres aux amis georgiens", „Gallimard", Paris 1968 стр. 134. Прашање е, се разбира, дали од ова попатно укажување може да се извлече далекусежниот заклучок до кој се доаѓа во спомнатата белешка во „Новый мир". Дотолку повеќе што, само неколку години потоа, при последното и дефинитивното сведување на своите животни искуства и своите книжевни оценки, Пастернак, во „Автобиографскитиот оглед" во 1956 г. ни даде финална и уште построга оценка за творештвото на Мајаковски по „150.000.000" и „Мистерија-Буф". На сличен начин го коментира Пастернаковото мислење и Рита Рајт Ковајлова во своите спомени за двајцата поети. Репродуцирајќи ја својата последна средба со Пастернак (веројатно околу 1956) таа ја истакнува неговата неловкост низ која го изразил своето незадоволство што во „Автобиографскиот оглед"... лошо напишал за футуристите. „Подоцна јас сфатив што сакаше и што не можеше да го изговори тогаш Пастернак: — Јас лошо напишав за Мајаковски". („Oxford Slavonic Papers", vol. XII, 1967, p. 132).

[30]. Конечното разидување е во врска со соработката на Пастернак во списанието Л. Е. Ф. Види „Автобиографски оглед" во спом. изд. стр. 44.

[31]. „Автобиографски оглед" стр. 43.

Мајаковски во станот на поетот Амари и мошне успешната негова интерпретација на поемата „Човек"[32] Пастернак заклучува:

„Таа вечер јас го доживеав за последен пат. Потоа минаа многу години. Измина една година и откако прво нему му прочитав стихови од „Сестрата", чув од него десепати повеќе, отколку што предполагав дека од било кој друг ќе чујам. Помина уште една година. Во тесен круг, тој ги прочита „150000000". И за прв пат јас немав што да му речам. Поминаа многу години во тек на кои ние се среќававме во земјата и во странство, се обидувавме да другаруваме, се обидувавме и заеднички да работиме и јас сѐ помалку и помалку го разбирав. За тој период ќе раскажат други, бидејќи, во тие години, јас се судрив со границите на моето сфаќање, преку кои, — очигледно, — не можев да преминам".

## II. МАЈАКОВСКИ ЗА ПАСТЕРНАК

Страниците во кои Мајаковски зборува за Пастернак многу се пооскудни. Во инаку фрагментарно напишаните автобиографски белешки на Мајаковски „Јас самиот", средбата со Пастернак на Арбат во 1914 г. а и подоцнежните контакти воопшто не се одбележани. Притоа, разгледувајќи го материјалот со кој располагаме, забележувме една битна разлика: Мајаковски зборува пред сѐ и исклучиво за поезијата на Пастернак. Личноста на поетот како да не го интересира. Ни во мошне детаљната хроника на неговиот живот и творештвото што ни ја дава Б. Катањан, средбите со Пастернак не се споменуваат. Најверојатно, дека до тој момент (т. е. до средината на 1914) Мајаковски не ги познаваше стиховите на Пастернак. Впрочем, последниов како поет во тоа време одвај ли постоеше. Ситуацијата нагло се менува неколку години подоцна. На поетската вечер во станот на поетот А. Амари,[37] на која Мајаковски со голем успех ја интерпретирал својата нова поема „Човек" (на вечерта, покрај другите биле присутни Андреј Белиј, Илја Еренбург, Марина Цветаева, К. Баљмонт, Ал. Толстој, Д. Бурљук) тој според сведоштвото на Н. Серебров, со посебна почит се однесол кон Б. Пастернак, забележувајќи го меѓу присутните и приоѓајќи му „со зборови на пријателство и признание".[38] Очигледно, тој во тоа време веќе добро ја знаел вредноста на поезијата на Пастернак. По не многу успешното деби со збирката „Близнак во облаци", Пастернак веќе ја беше објавил својата втора

---

[32]. За тоа поопширно кај В. Катанян: „Маяковский," „литературная хроника", Москва, 1961, стр. 94.

[33]. Станува збор за книгата „Братот мој-животот".

[34]. Најверојатно, дека тврдењето на Пастернак и изречено по сеќавање и дека не е најпрецизно. Според Р. Р. Ковалјова, таа прва во ракопис му ги претставила на Мајаковски стиховите од оваа збирка. Види: цитир. статија стр. 124—125.

[35]. Б. Л. Пастернак: Собрание сочинений (цит. изд.) стр. 285.

[36]. В. Катанян; „Маяковский", литературная хроника, Москва, 1961.

[37]. В. Катанян: „Маяковский", литературная хроника, Москва, 1961, стр. 94.

[38]. В. Маяковский в воспоминаниях современников, Москва, 1963, стр. 150.

книга „Над бариерите” (1917). Од тој момент, интересот на Мајаковски за Пастернак нагло пораснува. Неговиот респект за необичната, продорна и на ништо претходно неслична лирика на Пастернак постојано ќе се засилува и можеме слободно да кажеме дека таков ќе остане до крајот на неговиот живот. За жал, не располагаме со неговото учество во дискусијата за поезијата на Пастернак од 2. III. 1921 во домот на печатот во Москва.[39] За тоа дознаваме на посреден начин од Рита Коваљова, блиската пријателка на Пастернак и Мајаковски во првите години по револуцијата. Еве што пишува таа за тоа како Мајаковски за прв пат ги доживеал стиховите од „Братот мој-животот”:

„Ракописот на книгата „Братот мој — животот”, што ми го подари Пастернак, јас, се разбира, му го покажав на Волоѓа Бесмртниот. (Иронично, — станува збор за В. Мајаковски. Бел. наша)... Волоѓа го прочита Пастернак, ми го врати ракописот, кажа неколку многу умни зборови, во кои, мене ми се чинеше, имаше богохулство, — така да се зборува за моето божество! По неколку дена, ми покажа лист хартија со испишани стихови: — Еве, ти набавив нови стихови од твојот Пастернак. Стиховите беа прекрасни. Во нив се чувствуваше дожд и миризба на мокра кора од дрво, вистинити до најтенка нијанса. Се воодушевив, му го одзедов листот, но Волоѓа започна наеднаш силно да се смее: — „Па, тоа јас го напишав. Гледаш, јас можам исто така да пишувам. „Да, тоа беше копија од мајсторовиот оригинал, направена од раката на талентираниот ученик“[40].

Во сличен дух, но без наведенава шеговитост, Коваљова зборува како Мајаковски се однесувал кон стиховите на Пастернак во статијата „Само сеќавања”:[41]

„...Самиот тој многу го сакаше Пастернак и често ме тераше да ги рецитирам неговите стихови.

Тој црташе на терасата, стоејќи крај масата, со неизбежна цигара меѓу забите, а јас седев на скалите или на оградата од терасата и му читав „по порачка” стихови од „Братот мој — животот”. Ракописот ми го подари Борис Леонидович уште зимава и јас го знаев напамет од збор до збор. Најчесто Мајаковски ме молеше да му ги рецитирам стиховите:

„Любимая — жуть! Когда любит поэт,
Влюбляется бог неприкаянный, —“[42]

---

39. В. Катанян .... стр. 143.

40. Р. Р. Ковалева: „Маяковский и Пастернак”, Oxford Slavonic Papers vol. XIII, 1967 p. 143.

41. В. Маяковский в воспоминаниях современников”, Москва, 1963, стр. 270.

42. Почетни стихови од песната „Спуштени весла”.

или:

„Лодка колотится в сонной груди,
Ивы нависли, целуют в ключицы,
В локти, в уключины, — о, погоди,
Это ведь может со всяким случится.“[43]

Уште подетално за приврзаноста на Мајаковски кон стиховите на Пастернак дознаваме од сеќавањата на Лили Брик. Во написот во кој зборува за саканата лектира на Мајаковски,[44] таа истакнува дека нему посебно му биле блиски поедините песни на Љермонтов, Блок, Хљебников, Светлов и — „бесконечно Пастернак”.

„Во тие години (станува збор за почетокот на дваесеттите години, — бел. наша) Мајаковски беше целосно проникнат од Пастернак, — пишува Лили Брик, — не престанувајќи да зборува за него како за извонреден, „задморски” поет. . . Во привлечниот, малку таинствен Пастернак Мајаковски беше вљубен, го знаеше наизуст, низа години ги препрочитуваше „Над бариерите”, „Теми и варијации”, „Братот мој-животот”. Особено често ги рецитираше „Во спомен на Демон”, „За овие стихови”, „Заменичка”, „Степа”, „На Елена”, „Импровизација” . . .Да, навистина, речи си сите — особено често.”[45]

Откако ке наведе поголем број стихови од песните „Дотогаш беше зима”, „Да не се закача . . ., „Образец”, „Ѕвезди летно време”, „Крај”, „Зимско утро”, „Раскин”, „Марбург” и др., Лили Брик завршува со карактеристичното тврдење:

„Уверена сум, дека тој сожалуваше што самиот не ги напишал тие четиристишија, толку му се допаѓаа, толку му беа блиски, до таму го изразуваа самиот него”.[46]

Респект за поезијата на Пастернак Мајаковски ќе пројавува и низа години потоа. Најверојатно, — ке го сочува до крајот на својот живот. Познато е неговото упорно залагање да го привлече Пастернак кон списанието Л. Е. Ф., сметајќи го за еден од најеминентните поети на рускиот футуризам. Во Л. Е. Ф., во текот на 1923 г. Пастернак навистина објави две песни една од кои, по молба на Мајаковски, беше посветена на 1 мај.

Но и пред тоа, Мајаковски упорно го поддржуваше Пастернак. Во врска со проектот на новото издателство „ИМО” во 1919 год. Мајаковски во својот предлог пред Луначарски се залагаше меѓу првите книги да бидат објавени поемите на Хљебников, Каменски и Пастернак.[47]

---

43. Почетна строфа ода песната „Поговор“.

44. Лили Брик во статијта „Туѓи стихови” во книгата „В. Мајаковски в воспоминаних современников”, Москва, 1963, стр. 330.

45. Исто, стр. 341—342.

46. Исто, стр. 344.

47. В. Катанян: стр. 115.

Подоцна, во 1921 г., застапувајќи се за новото издателство на левата уметност („МАФ" — московска асоцијација на футуристите), Мајаковски одново го истакнува Пастернак, како еден од највидните поети на новото движење.[48] Неколку години подоцна, кога Пастернак веќе нема никакви афинитети за неговата нова поетска ориентација, Мајаковски, во својот реферат за поезијата во СССР, за време на патувањата по САД, (Њу-Јорк, 25 октомври, 1925) го истакнува Пастернак во групата на најпознатите советски поети (Асеев, Каменски, Третјаков, Кирсанов и др.)[49] Не пропушта да го спомене ни две години подоцна во рефератот за новата советска поезија, одржан на 26 април 1927 г. во Прага, во Виноградскиот Народен Дом. Според З. Неједли, што го наведува како податок В. Катањан, Мајаковски посебно го анализирал творештвото на групата поети околу списанието Л.Е.Ф. (Асеев, Третјаков, Пастернак, Кручоних и др.) подвлекувајќи го „единството на нивниот пат со револуцијата и нивниот примат во областа на формата на уметничкото творештво."[50]

Очигледно, Мајаковски особено инсистирал врз припадноста на Пастернак кон футуристите, за што во втората половина на дваесеттите години немало поголема оправданост. Пастернак јасно укажува, како што видовме, дека во себе раскрстил со тоа дека нема интерес за новите книжевни сфаќања на Мајаковски и футуристите.

Во втората автобиографија тој го објасни и формалниот повод за подоцнежниот раскин со Мајаковски и Л. Е. Ф.[51]

Сето тоа не му пречеше на Мајаковски во својата позната програмска статија „Како да се пишуваат стихови" (1926), одново да се присети на Пастернак, да ги приведе и нарече „генијални" четирите стиха од неговата позната песна „Марбург".

---

48. Исто, стр. 159.
49. Исто, стр. 253.
50. Исто, стр. 314.
51. „Јас прекинав со Мајаковски, — пишува Пастернак, — еве по каков повод. И покрај моите изјави дека излегувам од кругот на соработниците на Л. Е. Ф. и дека повеќе не и припаѓам на таа група, тие продолжуваа да го наведуваат моето име во списокот на соработниците. Му напишав остро писмо на Мајаковски кое секако него многу го разгневи." (Б. Л. Пастернак: Собрание сочинений т. III, стр. 44).

За раскинот на Пастернак со лефовците зборува и Д. Сињавски во својата веќе спомената студија.

„Во 20-те години Пастернак беше близок до литературната група Л. Е. Ф. (В. Мајаковски, Н. Асеев, С. Третјаков, О. Брик, Н. Чужак и др.). Естетските принципи на Л. Е. Ф.: потенцирана тенденциозност, агитациона уметност, проповедување на утилитаризмот и техницизмот, — нему му беа далечни. Времената и мошне лабава врска на Пастернак со лефовците се поддржуваше преку неговото пријателство со Мајаковски и Асеев, преку заедничките стремежи кон новаторство на стихот и разработување на современиот поетски јазик. Но, во лефовската средина Пастернак се чувствуваше како туѓо тело, што отворено го изјави во 1928 година. Патем, ќе одбележиме дека правилата на групата, приврзаноста кон одредена школа, кон определена литературна платформа му беа секогаш туѓи на Пастернак. Дури и во раниот, дооктомврсики период, истапувајќи заедно со футуристите, тој си го беше протолкувал футуризмот на поинаков, би рекле, импресионистички начин. Затоа, нему му пречеше ограниченоста на групата кон која припаѓаше."

Борис Пастернак: „Стихотворения и поэмы", Москва, Ленинград, 1965, стр. 13).

Подоцна, во 1921 г., застапувајќи се за новото издателство на левата уметност („МАФ" — московска асоцијација на футуристите), Мајаковски одново го истакнува Пастернак, како еден од највидните поети на новото движење.[48] Неколку години подоцна, кога Пастернак веќе нема никакви афинитети за неговата нова поетска ориентација, Мајаковски, во својот реферат за поезијата во СССР, за време на патувањата по САД, (Њу-Јорк, 25 октомври, 1925) го истакнува Пастернак во групата на најпознатите советски поети (Асеев, Каменски, Третјаков, Кирсанов и др.)[49] Не пропушта да го спомене ни две години подоцна во рефератот за новата советска поезија, одржан на 26 април 1927 г. во Прага, во Виноградскиот Народен Дом. Според З. Нејендли, што го наведува како податок В. Катањан, Мајаковски посебно го анализирал творештвото на групата поети околу списанието Л.Е.Ф. (Асеев, Третјаков, Пастернак, Кручоних и др.) подвлекувајќи го „единството на нивниот пат со револуцијата и нивниот примат во обласа на формата на уметничкото творештво."[50]

Очигледно, Мајаковски особено инсистирал врз припадноста на Пастернак кон футуристите, за што во втората половина на дваесеттите години немало поголема оправданост. Пастернак јасно укажува, како што видовме, дека во себе раскрстил со тоа дека нема интерес за новите книжевни сфаќања на Мајаковски и футуристите.

Во втората автобиографија тој го објасни и формалниот повод за подоцнежниот раскин со Мајаковски и Л. Е. Ф.[51]

Сето тоа не му пречеше на Мајаковски во својата позната програмска статија „Како да се пишуваат стихови" (1926), одново да се присети на Пастернак, да ги приведе и нарече „генијални" четирите стиха од неговата позната песна „Марбург".

---

48. Исто, стр. 159.

49. Исто, стр. 253.

50. Исто, стр. 314.

51. „Јас прекинав со Мајаковски, — пишува Пастернак, — еве по каков повод. И покрај моите изјави дека излегувам од кругот на соработниците на Л. Е. Ф. и дека повеќе не и припаѓам на таа група, тие продолжуваа да го наведуваат моето име во списокот на соработниците. Му напишав остро писмо на Мајаковски кое секако него многу го разгневи." (Б. Л. Пастернак: Собрание сочинений т. III, стр. 44).

За раскинот на Пастернак со лефовците зборува и Д. Сињавски во својата веќе спомената студија.

„Во 20-те години Пастернак беше близок до литературната група Л. Е. Ф. (В. Мајаковски, Н. Асеев, С. Третјаков, О. Брик, Н. Чужак и др.). Естетските принципи на Л. Е. Ф.: потенцирана тенденциозност, агитациона уметност, проповедување на утилитаризмот и техницизмот, — нему му беа далечни. Времената и мошне лабава врска на Пастернак со лефовците се поддржуваше преку неговото пријателство со Мајаковски и Асеев, преку заедничките стремежи кон новаторство на стихот и разработување на современиот поетски јазик. Но, во лефовската средина Пастернак се чувствуваше како туѓо тело, што отворено го изјави во 1928 година. Патем, ќе одбележиме дека правилата на групата, приврзаноста кон одредена школа, кон определена литературна платформа му беа секогаш туѓи на Пастернак. Дури и во раниот, доокомврсики период, истапувајќи заедно со футуристите, тој си го беше протолкувал футуризмот на поинаков, би рекле, импресионистички начин. Затоа, нему му пречеше ограниченоста на групата кон која припаѓаше."

Борис Пастернак: „Стихотворения и поэмы", Москва, Ленинград, 1965, стр. 13).

## III. МАЈАКОВСКИ ВО ТВОРЕШТВОТО НА ПАСТЕРНАК

### а. „СМРТТА НА ПОЕТОТ"
### (по повод на еден наод)

Разгледувајќи го во ракописното одделение на ИМЛИ во Москва, во личниот архив на Б. Л. Пастернак,[52] авторскиот примерок на песната „Смртта на поетот"[53] (напишана[54] по повод смртта на Мајаковски во 1930), со ракописни коректурни исправки на авторот, откривме дека во првобитната замисла оваа песна содржела уште неколку строфи или вкупно 12 нови завршни стихови. Во таков, завршен вид, оваа позната песна, меѓутоа, не е објавена, ниту на страниците од „Новый мир" каде што за прв пат била публикувана (во бр. I за 1931 год.), ниту подоцна при повеќекратните преиздавања. Извесен податок за нејзината неинтегралност и колебањата на авторот претставува фактот што за прв пат (во „Новый мир") таа била објавена со поднаслов „Одломка", со многуточие по последниот стих. Подоцна, овој поднаслов отпаднал. Во својот средишен блок песната доживувала неколку варијанти на кои се укажува и во американското издание на собраните дела на Пастернак од 1961 и во советското издание од 1965.[55] Но за варијантата на ваквиот нејзин завршеток, досега не е укажавано.

Но, да ја погледнеме оваа песна во текстот што е познат:

СМЕРТЬ ПОЭТА

Не верили, считали — бредни,
Но узнавали от двоих,
Троих, от всех. Равнялись в строку
Остановившегося срока
Дома чиновниц и купчих,
Дворы, деревья, и на них
Грачи, в чаду от солнцепека
Разгоряченно на грачих
Кричавшие, чтоб дуры впредь не
Совались в грех, да будь он лих.
Лишь был на лицах влажный сдвиг,
Как в складках порванного бредня.

---

[52]. Пастернак, Борис Леонидович, „Смерть поэта", стихотворение, 1930, машинопись с правкой автора, 2 лл. ИМЛИ, фонд — 120, опись — 1, No 11.

[53]. Песната ја наоѓаме вклопена во вториот циклус на збирката „Второто раѓање", со која, како што е познато, започнуваше една нова, пресвртна фаза во животот и творештвото на Пастернак. Иако без некоја потесна тематска или јазичко-стилска врска со другите песни од тој циклус, таа ќе остане во таквиот контекст во сите подоцнежни изданија, вклучувајќи ја и неостварената авторска редакција од 1957 г.

[54]. Песната е напишана најверојатно, во летото 1930 што Пастернак го помина во летовалиштето Ирпењ, недалеку од Киев.

[55]. Собрание сочинений Б. Л. Пастернака в четырех томах, An Arbor the University of Michigan, 1961, т. I, стр. 333—334 и 484—485; како и Борис Пастернак, Стихотворения и поэмы, Москва—Ленинград, 1965, стр. 356 и 676—677.

Был день, безвредный день, безвредней
Десятка прежних дней твоих.
Толпились, выстроясь в передней,
Как выстрел выстроил бы их.

Ты спал, постлав постель на сплетне,
Спал и, оттрепетав, был тих, —
Красивый, двадцатидвухлетный,
Как предсказал твой тетраптих.[56]

Ты спал прижав к подушке щеку,
Спал — со всех ног, со всех лодыг
Врезаясь вновь и вновь с наскоку
В разряд преданий молодых.
Ты в них врезался тем заметней,
Что их одним прыжком достиг.
Твой выстрел был подобен Этне
В предгорьи трусов и трусих.

Без поголеми тешкотии забележуваме дека Пастернак ја гради песната низ нему така често својствен индиректен пристап. Првите три строфи како да воопшто немаат директна врска со предметот. Гласови кои кружат низ градот, чиновнички и трговски куќи, дворови, дрвја, сиви и безживотни, (14 април е, — пролетта во Москва уште не започнала!) и врз нив — црни птици — гаврани, злокобни симболи на ужасната вест. Само двата завршни стиха од тристрофниот блок (11-ти и 12-ти стих) навестуваат дека станува збор за гомилата насобрани луѓе со лица изобличени од влажна гримаса. Четвртата строфа веќе го содржи елементот на обраќањето кон мртвиот поет, но и тоа обраќање е само бегло, индиректно. Одново се јавуваат сликите на насобраните луѓе околу одарот со мртвото тело.

Сета своја песна Пастернак ја засновува врз еден основен контраст — помеѓу анонимните сиви луѓе, толпата, така сликовито назначена во прологот со разцагорените црни птици поседнати врз голите дрвја и — мртвото тело на поетот, кое и во таквата своја положба се противи и востанува против баналноста што го окружува, се крева и стремително извишувајќи се, се врежува во младите преданија на иднината (5-та и 6-та строфа). Поетската тема достигнува кулминација во наредните строфи: елементот на тривијалноста во нив е потиснат, наспроти прославувањето на стремителниот скок во иднината, кој доминира во 23, 24, 25 , 26 стихови, како апотеоза на титанската и неспорлива порака на Мајаковски на идните поколенија. Завршните два стиха одново го донесуваат контрастот помеѓу поетот и

[56]. Парафраза на стиховите на Мајаковски: „Мир огромив мощью голоса, иду — красивый, двадцатидвухлетный" од прологот на поемата „Облак во панталони", означена во поднасловот како „Тетраптих".

неговата средина, но овој пат за, отворено и нескриено, да ја демонстрираат огромната разлика меѓу ними:

„Твой выстрел был подобен Этне
В предгорьи трусов и трусих."

Песната „Смртта на поетот" целосно е заснована врз непосредните впечатоци што Пастернак ги доживувал крај одарот на Мајаковски. За присуството и психичката состојба на Пастернак во Хендриковската улица и станот на Мајаковски потресно сведочи М. К. Розенфельд во своите сеќавања за Мајаковски.[57] По својата содржина песната наполно се поклопува со 16 и 17 глава (двете завршни глави) од „Заштитна грамота" во кои е детально опишана атмосферата крај одарот на мртвиот поет. Тематската диспозиција е сито така речиси идентична: и овде и таму расказот започнува со описите на предградието и улицата во која се наоѓа куќата со мртвото тело на Мајаковски. Централната, петтата строфа:

Ты спал постлав постель на сплетне,
Спал и, оттрепетав, был тих, —
Красивый, двадцатидвухлетный,
Как предсказал твой тетраптих...

е исто така само редуциран и скратен поетски исказ на пасусот од „Заштитна грамота" во кој стои:

„Он лежал на боку, лицом к стене, хмурый, рослый, под простыней до подбородка, с полуоткрытым, как у спящего, ртом. Горделиво ото всех отвернувшись, он даже лежа, даже и в этом сне упорно куда-то порывался и уходил. Лицо возвращало к временам, когда он сам назвал себя красивым, двадцатидвухлетным...[58]

И завршните реченици на „Заштитна грамота" ја донесуваат онаа строга оценка за Мајаковски и неговото време што е содржана во завршните стихови на песната. Би можело со поголема слобода да се рече дека песната „Смртта на поетот" претставува една синтетизирана парафраза на последните поглавја од „Заштитна грамота", парафраза, која во поедини свои делови дури заостанува зад сугестивните пасажи од автобиографската проза.

---

57. „В. Маяковский в воспоминаниях современников", Москва, 1963 стр. 600—601.
58. Б. Л. Пастернак, Собрание сочинений (цит. изд.) том III, стр. 291.

Па сепак, песната „Смртта на поетот", третирајќи го трагичниот крај на Мајаковски, остана неотстранета од сите подоцнежни изданија на книгата „Второто раѓање", окружена од бисерите на новата Пастернакова лирика како циклусот „Бранови", „Балада", „Втората балада", „Лето" и др. Таа остана таму и во изданието од 1957 г. каде што редукцијата беше најсурова. Тоа укажува дека на оваа песна авторот й придавал посебно значење.

Да го погледнеме завршетокот на песната „Смртта на поетот' во првобитната замисла на Патсрнак. Во архивскиот наод во И. М· Л. И. тој е предаден на следниов начин:

Друзья же изощрялись в спорах,
Забыв, что рядом жизнь и я.

Ну что ж еще? Что ты припер их
к стене, и стер с земли, и страх
Твой порох выдает за прах?

Но мрази только он и дорог.
На то и рассуждений ворох,
Чтоб не бежала за края
Большого случая струя
Чрезмерно скорая для хворых.

Так пошлость свертывает в творог
Седые сливки бытия.

Дванаесетте нови и невклучени во интегралниот текст стихови на Пастернак, очигледно уште повеќе ја потцртуваат линијата на основниот контраст помеѓу личноста на поетот и топлата која овде добива дури презрив назив (рускиот збор „мразь" = пган). Вистината за Мајаковски и неговата трагична смрт добива израз на „големиот случај", на „струјата неизмерно брза" т.е. недостапна за болникавите, слаби луѓе. Двата завршни стиха, со својата афористичка концизна збиеност, несомнено стојат како пандан на завршните стихови од усвоената варијанта. Меѓутоа, ироничната нијанса, што е таму присутна, овде преминува во тешка, горчлива, категорична саркастична оценка: сè што се случуваше со Мајаковски, авторот го синтетизира во една остра и груба слика на баналноста која и најценниот слој на човековото битие е кадарна да го претвори во ефтино „сириште". Очигледно, внатрешниот револт на Пастернак дошол до поголем израз во ваквиот завршеток. Не е ли тоа, меѓутоа, случај и со познатата песна на Љермонтов, напишана по повод на смртта на Пушкин? Извесни коинциденции со песната „Смртта на поетот" од Љермонтов паѓаат в очи, не само преку идентичните насови на двете песни, што може да биде и случајно. И овде еден истакнат поет зборува за друг, прерано загинат поет. И овде поентата е во гневот и осудата на вистинските виновници за нивната смрт.

Останува отворено прашањето: зошто Пастернак никогаш не ја публикувал песната во ваквиот, завршен(?) вид?. Во почетокот, начинот на кој таа е објавена во „Новый мир", покажува дека за тоа најверојатна причина биле извесни цензорски услови. Но, податокот дека авторот не пристапил кон ваква реконструкција на песната ниту во последно редактирање на своите собрани дела, укажува дека причината би можела да биде и од чисто книжевно-естетски карактер. Без овие дванаесет стиха, песната изгледа поцелосна, почиста во својот израз и без амбивалентностите и небулозните алузии кои ваквиот крај би ги придодал. Отаде, не е исклучено дека и самиот Пастернак отстапил од нив, сметајќи ги за нефункционално оптеретување на веќе кажаното.

## б. „НА МАЈАКОВСКИ"

Освен „Смртта на поетот" располагаме со уште една песна во која Пастернак непосредно зборува за Мајаковски, овој пат, изразувајќи ја својата зачуденост и упрекнувајќи го за неговата поетска трансформација. Станува збор за песната „На Мајаковски" од 1923 година, што благодарение на Жаклин де Проајар[59] за прв пат беше објавена во американското издание на Собраните дела на Пастернак:[60]

### МАЯКОВСКОМУ

(Надпись на книге „Сестра моя — жизнь")

Вы заняты вашим балансом,
Трагедией В. С. Н. Х.,[61]
Вы, певший летучим голландцем
Над трапом любого стиха.

Холщевая буря палаток
Раздулась гулящей Двиной
Движений, когда вы, крылатый,
Возникли борт о борт со мной.

---

[59]. Жаклин де Проајар (Jacqueline de Proyart), блиска пријателка на Пастернак во последните години од неговот живот. Автор на книгата „Pasternak", „Gallimard", Paris, 1964.

[60]. Песната „На Мајаковски" не била публикувана во ниедна од познатите поетски книги на Пастернак. На неа укажа за прв пат самиот автор во „Автобиографскиот оглед". Како што објасни Пастернак, станува збор за стихови — посвета врз примерокот на книгата „Братот мој — животот" што му ја беше подарил на Мајаковски. Во „Автобиографскиот оглед", меѓутоа, во претпоследното поглавје, посветено на Мајаковски, Пастернак ги цитира совместно стиховите од првата и четвртата строфа. За интегралниот текст на песната дознаваме подоцна од Жаклин де Проајар.

[61]. В. С. Н. Х. — Всесоозный Совет Народного Хозайства.

[62]. Б. Л. Пастернак, Собрание сочинений. . . (цит. изд.) т. II, стр. 134.

И вы с прописями о нефты?
Теряясь и оторопев,
А думаю о терапевте,
Который вернул бы вам гнев.

А знаю, ваш путь неподделен.
Но как вас могло занести
Под своды таких богаделен
На искреннем этом пути?

Ќе забележиме дека дури и во овие импровизирани стихови, со блага и лежерно-иронична интонација, Пастернак не пропушта да го подвлече генеричкиот идентитет помеѓу раната лирика на Мајаковски и сопствената поезија од тоа време. Неговата осуда, или: неговата неспособност да ја прифати новата, актуелна и дневно ангажираната поезија на Мајаковски веќе во тоа време (во 1923 год.) е свршен факт. Останува неговата вчудоневиденост изразена во финалните три стиха и прашалникот на кој Пастернак никогаш не можеше да најде вистински одговор. Песната „На Мајаковски", без оглед на своите не многу изразити уметнички квалитети, се вклучува, меѓутоа, во оние сведоштва кои ни откриваат дека внатрешниот раскин помеѓу двајцата поети започал веќе во почетокот на дваесеттите години.[63]

## в. МАЈАКОВСКИ НА СТРАНИЦИТЕ ОД РОМАНОТ „ДОКТОР ЖИВАГО"

Според В. Франк сиот роман „Доктор Живаго" претставува „длабоко скриена полемика со Мајаковски".[64] Следејќи ја својата претпоставка В. Франк упорно докажува дека во романот на Пастернак постојат неколку ликови за чиј што прототип треба да го сметаме самиот Мајаковски. Според него, тоа се Инокентиј Дудоров, другарот на Живаго, потоа, глувонемиот сопатник на Јуриј Андреевич во возот — Погоревших, најоздади — тоа е и Стрелников, непреклонливиот фанатик на револуцијата.

На тврдењата на В. Франк овој пат не би се задржувале поопширно. Антиномијата „Живаго—Стрелников", како централен контроверзен пункт околу кој се надрадува сета идејно-мисловна и книжевно-естетска структура на романот, сама по себе претпоставува исле-

---

63. Не е исклучено, дека година дена подоцна, во песната „Тамара и Демон" Мајаковски, имајќи ја предвид токму оваа песна — посвета, ја парафразира Пастернаковата песна „Во спомен на Демон" реплицирајќи на сличен начин:

„. . . И пусть,
озверев от помарок,
про это
пишет себе Пастернак."

64. В. Франк: „Реализм четырех измерении", „Мосты", 1952/2, Минхен.

дување што далеку ги надраснува рамките на нашата расправа. Тврдењето на В. Франк ни изгледа карактеристично од еден друг агол: од аспект на оние, во поново време не така ретки, обиди целокупното, творештво на Пастернак да се интерпетира како симбол на руската литерарна и духовна опозиција, наспроти сè она што советската литература го оствари од 1917 г. до денес. Мајаковски, притоа, како главна поетска личност на тој развиток, е сфатен како централен објект на опозиционата полемика.

Но да го погледнеме она место од романот каде што непосредно се зборува и се оценува Мајаковски. Во почетокот на шестата глава Инокентиј Дудоров повеќе пати му упатува на својот пријател Јуриј Андрејевич прашање дали ги прочитал поемите на Мајаковски „Војна и мир" и „Флејта — 'рбетник". Живаго одговара:

> „Мајаковски од секогаш ми се допаѓал. Тоа е некакво продолжување на Достоевски. Или поточно, таа лирика како да е напишана од некоја од неговите помлади бунтарски личности, некој како Хиполит, Раскољников или јунакот на „Момчето". Неверојатна сила на талентот! Тоа е речено еднаш за секогаш, непомирливо и отворено. И како е само сето тоа смело фрлено в лице на општеството и некаде уште подалеку, во просторот!"[65]

Значи, — оценката на Живаго за Мајаковски наполно се совпаѓа со оценката на самиот Пастернак. Тоа се истите мисли, истите судови, истите зборови што и самиот ги упатува на лириката на Мајаковски до 1921.

Да ја погледнеме сега сцената со сопатникот на Живаго — Погоревших:

> „. . .Истури цел куп најфантастични и неповрзани детаљи за себеси. Треба да признаеме, дека, по секоја веројатност, помалку и лажеше. Беше очигледно дека смета на ефект со крајноста на своите погледи и негирањето на сè што беше општопознато. . . Тој самиот, според сфаќањата на чичко му, — тоа го соопшти фалејќи се, — е екстремист и максималист во сè: во прашањата од животот, во политиката и во уметноста. Пак, замириса на Петја Верховенски, не во смисла на левичарство туку по расипаноста и празнословието. „Сега ќе се прогласи за футурист" — помисли Јуриј Андреевич; и навистина, тој започна да зборува за футуризмот. „А сега ќе започне за спортот" — продолжи да прогнозира докторот „за коњски трки, или за лизгање, или за францускиот стил на борење. „И навистина, разговорот се префрли на ловот. . ."[66] и т.н.

Расфрленоста, екстремизмот и површноста на карактерот на Погоревших, не можат, според нас, на никаков начин да бидат иден-

---

[65]. Б. Л. Пастернак, Собрание сочинений, (цит. изд.) т. IV стр. 180.

[66]. Б. Л. Пастернак, Собрание сочинений (цит. изд.), т. IV, стр. 156.

тифицирани со Мајаковски. Споредувањето со јунаците на Достоевски во овој случај битно се разликува од она што го наведовме погоре. Таму авторот на „Војна и мир" и „Флејтата — 'рбетник' се споредува со бунтарските личности на Достоевски, како Раскољников и Хиполит. Овде — со карикираниот псевдореволуционер и терорист П. Верховенски од памфлетскиот роман „Нечисти сили". Таму станува збор за „неверојатната сила на талентот", што „летнува во далечниот простор", овде — за многуглаголив, површен, самофалбен човек, чија што „филозофија" се состои „наполу од поставките на анархизмот, а наполу од чистото ловџиско лажење".

Впрочем, малку уверлива ни изгледа самата претпоставка дека авторот на „Смртта на поетот" би посегнал кон една таква памфлетска пресметка со својот идеал од младите години.

* * *

Првата автобиографска книга на Пастернак „Заштитна грамота" со сугестивните страници за трагичната смрт на Мајаковски е напишана во годините 1930—1931. Втората, „Автобиографскиот оглед", — три и пол децении подоцна. Без оглед на разликите во тонот и одделните формулации, обете носат еднакво живи траги на остро внатрешно преиспитување, сведување на биланси, подведуање црта под крупни, значајни етапи од изминатиот животен пат и творечки опит. Годината 1930 не е само година на трагичната смрт на Мајаковски. Наскоро, по неа, како што е познато ќе настапи ново време за сета советска поезија. По необична коинциденција и во личниот живот на Пастернак во тоа време се одигруваат крупни промени. Тој се разидува со својата прва жена и со својата нова животна сопатничка заминува на проученото патување во Грузија. Веднаш потоа ке се појави неговата нова поетска збирка под карактеристичен наслов „Второ раѓање" (1932 г.). Таа, според усвоеното мислење, претставува почеток на едно ново поглавје од неговата творечка биографија. Годината на вториот автобиографски биланс (1956) исто така не е случајна. Тоа е време на завршувањето на големиот роман" Доктор Живаго", книга за која нејзиниот автор до крајот од животот ке подвлекува дека претставува синтеза и единствено автентична порака на неговото филозофско и естетско кредо.

Дали е случаен, или стои во некоја подлабока внатрешна врска фактот што во двете преломни времиња на својот духовен живот, пишувајќи ги двете свои исповедни и сведувачки дела, Пастернак му посветува толкаво внимание на Мајаковски?

Опседнатоста на младиот Пастернак од личноста и поезијата на раниот Мајаковски е факт кој не подлежи на сомневање. Но Мајаковски за Пастернак е и нешто повеќе — симбол на цела една епоха, на нејзините динамични тензии, но и — осцилации и отпатни скршнувања. До која степен приврзаноста на Мајаковски за необичните и продорни

стихови на авторот на „Братот мој — животот" беше само еден интимен афинитет и какво беше неговото место во личната драма на големиот трибун на револуцијата, — тоа можеме само да претпоставуваме.[67] Податоците за оваа страна на прашањето се мошне оскудни. Рељефот на взаемното влијание и проникнување е многу повидлив согледан низ очите на Пастернак. Тоа е природно. Тој за цели три децении го надживеа Мајаковски, имајќи повеќе време и можности да го објасни и дефинира својот однос кон него. Пастернак беше поетска природа за која феноменот на „проникнувањето" имаше пресудна улога. Без оглед што пријателството со Мајаковски минуваше низ една непостојана синусоида, овој контакт имаше решавачко влијание врз него во годините кога се создаваше неговото уметничко кредо, па и подоцна. Во таа смисла, сметаме за неопходно да го наведеме оној дел од писмото на Пастернак до поетот Паоло Јашвили, по посетата на Грузија во кое тој вели:

> „Какви и да бидат моите проекти, моето идно творештво не ќе може да ја одбегне Грузија. И сето тоа (што, поточно речено? тоа е тешко да се предвиди) ќе се групира околу вашата извонредна татковина, на ист начин како *што приказната за еден дел од мојот живот е сконцентрирана околу Мајаковски*".[68]

Оваа изјава се потврдува со одлуката на Пастернак во 1929 година да му ја посвети на Мајаковски книгата „Над бариерите", збирката што бездруго можеме да ја сметаме како решавачка за неговиот иден поетски облик.

Пастернак и Мајаковски, според прифатеното мислење, се две спротивности, два пола на руската поезија од дваесеттиот век. Но тие се исто така и две дијаметрални точки кои се допираат. Поставувајќи ги едни покрај други нивните изјави и искажувања и оценки, настојувавме да откриеме совпаѓања и меѓусебни влијанија што произлегуваат од една органска врска. Прашањата што ги третиравме во нашиов прилог несомнено заслужуваат и натамошно разработување, бидејќи тие се од суштинска и принципиелна важност за сета руска поезија од тоа време.

---

[67]. Мошне интересен податок ни дава Р. Р. Ковальова во веќе спомнатата статија за времето кога Мајаковски внатрешно „се ломеше". Опишувајќи ја поетската вечер на Пастернак, таа ни го предава настроението на Мајаковски на следниов начин: „Мајаковски... тргна со нас. Потоа, наеднаш проговори со таков глас каков што кај него јас никогаш порано не го бев забележала: особено тивко и мошне тажно. — Среќниот Пастернак. Еве каква лирика пишува. А јас, веројатно, никогаш повеќе..." (Oxford, Slavonic papers, vol. XIII, p. 129.)

[68]. Boris Pasternak — „Lettres aux amis géorgiens, Paris, 1968, p. 19.

*Д-р М. Ѓурчинов*

# „ПАСТЕРНАК И МАЯКОВСКИЙ"

## *Резюме*

В работе „Пастернак и Маяковский "автор указывает на многочисленные точки соприкосновения между этими двумя центральными поэтическими фигурами русской поэзии первой половины 20 века.

В вводной части он говорит о попытках, сделанных ранее другими авторами, болееглубоко осветить взаимоотношения этих двух поэтов, а также проанализировать ту часть мировой русистики, которая в последние годы старается пролить больше света на эти взаимоотношения.

В главе „Пастернак о Маяковском" автор статьи подчеркивает большой и спонтанный интерес Пастернака к творчеству и личности молодого Маяковского, при чем он пользуется автобиографическими свидетельствами Пастернака и указывает на мало известную до настоящего времени рецензию на первый сборник стихов Маяковского „Простое как мычание".

В главе „Маяковский о Пастернаке" говорится о том, что Маковский с большим уважением относился к творчеству Пастернака. Это уважение, по мнению автора, осталось прежним даже и после формального разрыва их дружбы.

Централяная часть статьи посвящена теме: „Личность Маяковского в творчестве Пастернака". Автор подробно анализирует стихотворение Пастернака „Смерть поэта", для создания которого непосредственным поводом явилась смерть Маяковского в 1930 году. К своему анализу автор прилагает архивную находку полного и до сих пор не опубликованного конца этого стихотворения. Согласно с этим концом, это стихотворение вполне подтверждает мнение Пастернака о том, что смерть поэта последовала в результате острого столкновения со средой. В дополнении к своему анализу автор приводит и мало известное, короткое стихотворение Пастернака, посвященное Маяковскому и опубликованное впервые Жаклиной де Пруаяр-близкой приятельницей автора „Доктора Живаго" в последние годы его жизни. В конце своей статьи автор делает полемический обзор некоторых, попыток западной эмигрантской русистики личность Маяковского привести в непосредственную связь с некоторыми персонажами романа „Доктор Живаго".

В заключении автор утверджает, что влияние Маяковского на Пастернака было значительным и решающим в годы, когда создавалось его художественое кредо. Но и в позднейшие времена духовная связь двух поэтов оставалась несомненной.

*Иванка Ковилоска-Пойоска*

## ТРАГЕДИЈАТА НА МАГБЕТ

**Магбет** спаѓа во редот на најмрачните драми што ги има напишано Шекспир. Тој е, веројатно, пишуван и изведуван во Лондон по сите најпознати Шекспирови трагедии — и **Хамлет,** и **Отело,** и **Крал Лир** — во 1606 г. Единствениот текст според кој се издава **Магбет** се најдува во „Првото Фолио", првото издание на целокупните дела на Шекспир од 1623 г. Многу шекспиролози што се занимавале со прашањето за автентичноста на текстовите на овој драматург, кој сам не се потрудил да напечати ни еден од своите ракописи, веруваат дека постоечкиот текст не е само Шекспиров и дека во него има вметнувања и од страна на други драмски писатели, можеби главно од Шекспировиот современик Миделтон. И така, петтата сцена од третиот чин во која Хеката, божицата на вештерството, се среќава со трите вештерки, обично се смета дека не е пишувана од Шекспир, зашто скоро ништо и не придонесува за развивање на сижето на драмата, па најчесто и се изоставува од сценските изведби на **Магбет.** Изворниот материјал за ова сиже Шекспир можел да го најде и веројатно го презел од Хрониките на Рафаел Холиншед што се појавиле во Англија меѓу 1578—86 г., во кои покрај голем дел од англиската историја е вклучена и оваа шкотска легенда за Магбет.

Една од главните теми на **Магбет** е кинењето на **природните** врски меѓу поданиците и господарите; **природни** во смислата која Елизабетанците, а и Шекспир, како нивен гласноговорник и застапник на идејата за почитување на воспоставениот ред, му ја даваат на овој израз. Со слични теми на оваа, Шекспир се занимавал и пред овој период, всушност негде во почетокот на својата кариера како драмски писател, околу 1592 год., кога го создава **Ричард III.** Оттука и наидуваме и на некои текстуални сличности, на некои говорни совпаѓања меѓу претходната „историја" и трагедијата на Магбет. Паѓа в очи дека и едниот и другиот злочинец забележуваат дека во злочинот навлегле толку длабоко што да се вратат назад од тоа блато низ кое загазиле би им било исто толку заморно колку и да доодат низ него докрај. Со кинење на „природните" врски во општеството Шекспир се занимава и непосредно

пред да се зафати со **Магбет** и тоа во случајот со **Кралот Лир,** каде што „природните“ врски што се кинат се тие меѓу родителите и децата.

За да може да се согледа **неприродното** зло што се одвива низ **Магбет,** нужно е да се погледа во природата на врските што ги соединуваат поединците на ова кралство. Во четвртата сцена на првиот чин, кога кралот Данкан изразува страхување дека можеби Магбета не го наградува доволно брзо и во достатна мера за услугата што му ја врши на кралството, со тоа што ја задушува побуната на Макдонвалд и ги поразува Норвежаните, кои неа се обидуваат да ја искористат за да навлезат во Шкотска, Магбет одговара:

Улогата на вашето величество
е да ги прима нашите должности: а нашите должности
се, кон вашиот трон и држава, деца и слуги;
ние го чиниме тоа што треба да го чиниме
за да ја обезбедиме вашата љубов и чест.*

(**Магбет,** Чин I, сц. IV, стихови 23—27)

Сцената на ова искажување на Магбет е една соба во кралската палата, а неговиот говор е формален во сообразност со свеченоста на приликата: прием кај суверенот на двајцата победнички генерали, Магбет и Банкво, во присуство на синовите на кралот и благородниците. Не навлегувајќи во тоа дали зборовите на Магбет овдека се искрени или не, важно е да се подвлече дека тој зборува за својот долг кон својот суверен, што значи дека има една одредена концепција за тој долг. По овој јавен исказ на сфаќањето на должноста кон кралот следува соопштението на кралот дека својот најстар син, Малколм, тој го одредува за свој наследник. Магбет, кому вештерките веќе му беа претскажале кралска чест, при тоа сфаќа дека

— Тоа е стапалка
врз која јас морам да паднам или да ја прескокнам
зашто ми стои на пат.

(**Магбет,** Чин I, сц. IV, стихови 48—50)

Тој сега зборува за себе си и го напушта претходниот крут, дворски стил со кој му се обраќаше на кралот. А во стиховите што следат тој го искажува своето сознание за злите желби што го

---

* Преводите на овој и сите наредни цитирани одломки од **Магбет** се мои.

опфаќаат и за грозните чинови што треба да се извршат за да се реализираат тие желби кога вели:

Ѕвезди, скријте ги своите огнови!
Нека светлоста не ги види моите црни и длабоки желби;
окото нека замижи пред раката, а сепак тоа нека биди
од кое окото се плаши, кога ќе се стори, да го види.

(**М.,** Чин I, сц. IV, стихови 50—53)

Во претходните сцени, како преку гласниците од војното поле така и преку коментарите на кралот и неговите пофалби, Магбет е претставен како војсководител и борец чии херојски својства се огромни. Шкотскиот крал Данкан, не поседува борбени способности, затоа, претприемчивиот генерал Магбет увидува дека може да дејствува во правец на своите интереси. Неговиот војнички успех му помага да ги затвори своите очи за должностите што знае дека ги има кон Данкан, како негов поданик. Следејќи ја амбицијата да ја носи круната на кралството врз својата глава, тој ги крши сите обврски на лојалност, пријателство и чесност кои го врзуваат за општеството во кое живее. Неговиот акт на насилство кон своите **природни** обврски ќе биде проследен со збрка, безредија и беззаконија кои ќе ја предизвикаат и неговата сопствена пропаст.

Од наредните сцени во замокот на Магбет гледаме дека нему не му е лесно да го убие кралот. Тој е свесен дека неговиот гостин, кралот Данкан, не е само многу добродушен и великодушен човек, дека тој својата служба на суверен совесно си ја врши, но и дека Данкан треба, како негов гостин и роднина, и да се штити, а не тој, домаќинот, да дигне рака на него. И Магбет се колеба да ја изврши својата претходна замисла. Но тука прискокнува неговата жена, Леди Магбет, и ја совладува колебливоста на својот маж. Откога ќе го изврши грозниот злочин на убиството, Магбет повеќе не може да се врати во претходната сигурна состојба на невиност, колку и да е таа сега пожелна и, заигрувајќи го орото на лаги и преправања, тој ја сфаќа трагичната нужност што сега му се налага — да истрае во злото — кога вели дека

Лошо почнатите работи јакеат со зло.

(**М.,** Чин III, сц. III, стих 55)

За да воспостави сега некаков ред во ова одеднаш хаотично кралство, Магбет го подготвува подмолното убиство на својот дотогашен близок пријател и соборец, благородниот и справедлив Банкво, како и на неговиот млад син Клианс, да не би тој, подоцна, да го наследи царството, како што претскажаа вештерките дека ќе се случи. По убиството на Банкво следи свирепото убиство на Леди

Макдаф и нејзините деца, зашто злочинецот сега врз невините мора да го свалува својот бес кога гледа дека тие што би требало да му служат нему како на суверен му го вртат грбот.

Личната трагедија на Магбет лежи во неговата немоќ да ѝ се спротивстави било на својата волја за власт, било на таа од жена му, којашто го води по зли врвици. Оваа драма претставува една извонредна студија на злочинот и свирепостите што го проследуваат тој злочин кога човечката волја ќе се заангажира за лични, нехумани и мрачни цели. Запоставувањето од страната на Магбет на тоа што е **природно** во гореспоменатата смисла, која Шекспир му ја дава на тој израз, ние би рекле на тоа што спаѓа во доменот на воспоставениот ред на нештата и односите, неговото пренебрегнување на човечкиот однос кон својот господар, е потпомогнато со влијанието врз него на трите вештерки и, како што веќе укажавме, со тоа на Леди Магбет.

За општиот план на трагедијата, реалноста на вештерките е од голема важност. Тие не се халуцинации што разболената мисла на Магбета ги проицирала, како што се правело обиди да се претстават: тие се одделни суштества коишто се појавуваат на сцената и пред да го видиме Магбета на таа сцена. Тие, всушност, во првата сцена, и ја најавуваат едната од главните теми што наполно треба да се развие во текот на драмата, кога скандираат во хор:

Убавото е гнасно, а гнасното убаво . . .

(**М.,** Чин I, сц. I, стих 10)

со што го објавуваат превртувањето на вредностите што ќе проследи. Многумина верувале во постоењето на вештерки во времето на Шекспир. И пред и по него се организирале хајки по вештерки и ловови на вештерки. Но многумина и се сомневале во ова празноверие, а имало и луѓе кои наполно сфаќале дека тоа **е** празноверие. Вештерките во Магбет наведуваат на прашање — а тоа било и сериозно третирано — кое од овие неколку возможни мисленња го делел Шекспир? Нас нè интересира сè што можеме да дознаеме за Шекспир човекот, Шекспир творецот на оваа и другите драми. Но драмата не ни дава можност да одговориме на ова прашање, иако вештерките во неа фигурираат како одделни суштества, зашто Шекспир неа ја има пишувано за публиката од своето време која вештерството можела да го прими и како реалност и, нејзиниот пософистициран дел, како драмска конвенција или драмско средство со помошта на кое се изведуваат на видело силите на мракот кои својата битка за влијаење врз вољата на човекот ја водат во психата на самиот човек. Вештерките влијаат на постапките на Магбета и ја помагаат неговата пропаст затоа што тој не ја контролира својата зла волја. Тоа е очигледно во драмата и оттука следува дека неговиот лик е психички уверливо разработен. А тоа

значи дека ако тие дури и се земат, при еден натуралистички приод кон ликот на Магбет, како халуцинации на нездравата психа на Магбета, нивната функција сепак ќе биде иста: да влијаат или во правец на желбите или во правец на стравувањата на човекот — жртва на своите амбиции. Во својството на засебни реалности, како што фигурираат во драмата, вештерките ги отелотворуваат екстремите на моралната нечистотија, простота, подмолност и пакост. Жалосно е, кога ќе помислиме, а и иронично, што тие наоѓаат терен за дејствување кај човекот кому штотуку му се укажани најголеми почести за извонредно големи воjнички заслуги.

Да се потсетиме при оваа прилика дека Шекспир често се служи со драмски средства коишто спаѓаат во доменот на надреалното или нереалното — каков што е и духот на таткото во **Хамлет.** Овие средства, вештерки, духови и сл., налагаат едно растегнување на нашата недоверба; тие, всушност, изискуваат да ги восприемеме нив како традиционални реквизити на ренесансната поетска драма, кои Шекспир, како писател од тоа време, ги искористил за да разработи човечки психи кои се универзално уверливи. Ова, се разбира, значи дека злочинот на Магбет и неговите придружни последици не се невозможни и денес: кога **Магбет** би бил драма **само** за општествените и личните последици на еден прекумерно амбициозен човек во едно одредено време, тој одвај би бил актуелен и игран и денес.

Функцијата на Леди Магбет во драмата е исто толку негативна колку и таа на вештерките. Само што нејзиното поддржување на желбите на Магбет да дојде до кралскиот престол потекнува не само од изворите кои го хранат Магбет — тој да биде на власт, неговото племе да го наследи престолот: таа е и страствено заљубена во својот маж, ги прима сите славопојки за него како најприродни почести и сака да го види како крал по секоја цена, зашто кралската круна и одежда се за него, мисли таа, најубавите и најдостојните украси. Оваа нејзина лична амбиција, којашто не е само себична амбиција туку е и амбиција од љубов кон брачниот другар, ѝ овозможува да биде свирепо решителна кога мажот ѝ се колеба. И така, кога планот за убиството на Данкан се судрува со високо-развиеното чувство на човечност кај Магбета, таа, видовме, успева да го пренаговори тој да го изврши злочинот. Уште кога го добива писмото од својот сопруг со кое тој ја информира за големината што им ја претскажале вештерките, Леди Магбет се колне дека храбро ќе зборува со својот маж за да ги совлада сите пречки што стојат на патот до неговото крунисување, велејќи дека тој мора да го има тоа што судбината и натприродните суштества му го укажуваат како возможна чест:

Ти си Гламис и Кодор; и ќе бидеш
тоа што ветено ти е. — А сепак од природата ти се плашам:
таа е преполна со млекото на човечка љубезност
за да го зграпчиш најблискиот пат. Сакаш голем да бидеш;
не си без амбиција, но ја немаш лошотијата
што да ја придружува треба: таму кајшто сакаш да се искачиш,
сакаш свето да дојдеш; не сакаш лажно да играш,
а сепак сакаш неправо да добиеш; . . .

(М., Чин I, сц. V, стих. 13—20)

Инаку, на патот до златната круна, до положајот што ќе им обезбеди врховна сила и господарство за остатокот од нивниот живот, Леди Магбет не застанува да се подвоуми, како што видовме дека нејзиниот маж го направи тоа: човечките сообразувања искрснуваат пред очи кај неа дури кога треба да го изврши чинот на самото убиство, кога заспаниот крал ѝ заличува на нејзиниот сопствен татко па затоа, вели, не можела да го убие. Пред тоа и долго по тоа таа умее извонредно да ја испланира улогата на дволичност што знае дека треба да ја игра за да се постигне нивната цел. Во сообразност со тоа, „изгледај како невиниот цвет", му советува таа на својот сопруг, „но биди змијата под него". (Чин I, сц. V., ст. 64—65)

Оваа улога што Леди Магбет му ја нуди на својот маж е, всушност, една двојна, многу конкретна претстава за самата неа што ќе ја игра таа сѐ додека не се натрупаат премногу злочини кои ќе ја разбијат и securitiesполека, но сигурно, сосема ќе ја растројат: таа е невиниот цвет во очите на придворниците, а змија отровница во тие на гледачот. Но грубиот злочинец не може долго да се крие под плаштот на невиноста. Кога духот на штотуку убиениот Банкво ќе му се појави на Магбет во време на банкетот што тој го дава за шкотските благородници и лордови, Леди Магбет, не можејќи инаку, прво грубо ќе се обиде да го совлада несфатливиот страв на својот маж, (таа и гостите не го гледаат духот), а потоа, не успевајќи во тоа, грубо, иако прави обид тоа да не изгледа така, ќе ги растера и своите гости, плашејќи се тие да не дознаат што е тоа што го измачува Магбета. Додека Магбет, борецот, наоѓа во себе сили да се бори до последниот час, Леди Магбет, по оваа сцена, сосема ќе падне. Во петиот чин, додека шета во сонот, нешто што и порано го правела, таа повторно ги одигрува своите злочини и со тоа и на докторот што се обидува да ја излечи му ја открива длабочината на тие злочини, како што го сторила тоа и со својата придворничка. „Неприродните дела раѓаат неприродни маки" (М., Чин V, сц. I, стих. 59—60) ќе рече вчудоневидениот лекар за оваа месечарска претстава на Леди Магбет. Со тоа злочинот е, пак, овдека, искажан како неприродно зло, а не само како неморален и грешен акт.

Подоцна, кога Магбет ќе чуе за смртта на својата сопруга (причините за таа смрт не се прецизирани во драмата: се нагаѓа дека Леди Магбет се самоубила), ќе рече дека можело да има и подобро време за таков збор. Време кога, како што е нормално, смртта би значела нешто повеќе. Вака, таа е бисмислица, како што му изгледа и животот сега на Магбета:

Животот е само сенка што се движи, беден актер
што надуено ил' плашливо својот час на сцената го мине,
а потем повеќе не се слуша: тоа е сказна
што ја раскажал идиот, полна со звук и бес,
а не значи ништо.

(**М.,** Чин V, сц. V, стих. 24—28)

Животот е »сказна . . . полна со звук и бес“ која „не значи ништо“ за злосторникот кој по свој сопствен избор ги беше отфрлил сите човечки вредности што го осмислуваат животот. А кои се тие вредности? Самиот Магбет, како веќе многукратен убиец, вака ги искажува:

. . . чест, љубов, послушност, голем број пријатели

(**М.,** Чин V, сц. III, стих 25)

а тие можат да суштествуваат таму каде што постои меѓусебно почитување и љубов, што се основа на пријателството и човечките врски. Магбет не чувствува ништо значајно при веста за смртта на својата жена зашто таа му беше станала другар по злото, а таквата љубов корените на своето неминовно распаѓање ги шири во самите злосторници и тие мораат сами, како прогонувани ѕверки, да се соочат со својот крај.

Концепцијата за бесмисленоста на животот што е содржана во горецитираниот монолог на Магбет често му е припишувана на Шекспира како **негова** концепција на животот. Таа е изразена во таканаречениот „мрачен“ период на неговото творештво. На неговиот споменик, што стои пред Шекспировиот меморијален театар во Страдфорд-он-Авон, родното место на Шекспир, овој извадок е еден од низата стихови што го красат тоа дело. Сево ова нè наведува на заклучокот дека постои можност оваа концепција и да биде на авторот сам, но во одредени услови. Конечно, сите нас нè спопаѓа мислата за бесмисленоста на животот. Тоа, по она, таканаречено, дијалектичко единство на спротивностите: знаеме дека животот има смисла, но често се прашуваме која му е, па ни доаѓа и да мислиме дека е бесмислен. Особено при соочување со нечовечности и трагедии од големи размери како војни, земјотреси и сл. Но да се идентификува Шекспир, овој голем поет и драматург,

како комплетна личност чија хуманитарна насоченост избива од секое негово дело, како што е случај и во оваа мрачна драма, преку контрастот што се провлекува низ неа меѓу доброто и злото, редот и безредието, со ваквата концепција за животот е, несомнено, сосема неточно. Носителот на оваа концепција за животот, каде што животот прво го гледаме како сенка, нешто неопипливо што се движи, а потоа, низ брзата смена на конкретните слики што ни се нудат за да ја следиме мислата, како беден актер кој или се дуе или се плаши на сцената, во една претстава што е типично театарска, а уште понатаму, како бесмислена сказна што ја раскажал некој си идиот, и тоа не смееме да го заборавиме, е Магбет, кралот на престолот што подмолно е приграбен за негова лична корист, од чисто себична амбиција. Животот, значи, станал бесмислен за злочинецот. А творецот на овој злочинец ние не можеме да го идентификуваме со неговата креација.

**Магбет** е во толкава мера обвиен во темни плаштови и магли кои, всушност, и често се споменуваат, што од овој тежок мрак во кој злото зацарувало, кој како поетски* така и драмски е силно евоциран низ текот на целата драма, ние често заборавиме дека злото е овдека искажано преку контрастот со доброто и позитивното. Позитивните вредности на драмата се сосредоточени околу емотивниот и добродушен Данкан, во ликот на реалистичниот Банкво, на бестрашниот но непромислен Макдаф, неговата фамилија и во синот на Данкан, Малколм, кој на крајот повторно го воспоставува нарушениот ред во шкотското кралство. И Банкво, и Леди Макдаф и Малколм се, во ситуациите во кои се најдуваат, полни со сомневања кои најдуваат и свој израз. Но тие не ги пренебрегнуваат своите човечки обврски. Двајцата од овие се подмолно убиени, но сепак остануваат луѓе кои, на крајот, ќе внесат човечки ред. Со тоа драмата, иако преполна со драматични и свирепи злочини, сепак не завршува во безнадежност и очај. Шекспир знае, или барем постапува така како да знае, дека и по најголемите бури и стравотии доаѓа смирување, дека „честа, љубовта, послушноста и големиот број пријатели“ се и му остануваат верните придружници на човекот. **Магбет** не е трагедија за човекот. Таа, како што укажува и нејзиниот полн насло, е **Трагедија на Магбета.** Зошто на Магбета, на оваа единка? Зашто во него се и доброто и злото, а тој свесно, по сопствен избор, му се подава на злото: на злото што е во него и на злото што го опкружува.

30. XII. 1969.
Скопје

Иванка Ковилоска-Попоска

---

* За разработка на **Магбет** како драмска поема видете во „How Many Children Had Lady Macbeth", L. C. Knights, **Explorations.** London: Chatto & Windus, 1951.

*Ivanka Koviloska-Poposka*

## THE TRAGEDY OF MACBETH

Summary

The essay thus entitled is an attempt at analyses of what could be of interest to Ist or 2nd year students of Shakespeare. Assuming that the treatment of the thematic base of the plays is the first consideration to which the students should be introduced this essay tries to draw some attention to what the writer considers to be the predominant theme in **Macbeth** — the unnaturalness of evil. This is first displayed in terms of the **unnaturalness** used by Shakespeare himself, and then translated in terms that are of meaning to us today. The arguments brought out are also designed to prove that **The Tragedy of Macbeth** is shown as the personal tragedy of a man who chooses to do evil of his own free will, which is in keeping with Shakespeare's conception of character-buildung, and also with the natural development of character though that development is not always naturalistic in Shakerpeare's practice.

Ivanka Koviloska-Poposka

*Вера Јанева Стојановиќ*

## ВИЗИЈА НА ЧОВЕКОТ ВО МЕХАНИЗИРАНИОТ СВЕТ ВО ТВОРЕШТВОТО НА КАРЕЛ ЧАПЕК

Израстено во специфичната атмосфера на агронизираната Австроунгарска империја, во приквечерината на Првата светска војна и пред застрашувањето на Втората, творештвото на Карел Чапек ја има во себе како основен движечки мотор, војната. Таа ги откри изворите на новите конфликти и ја разби старата граѓанска општествена структура. Нејзините последици, како и феномените кои се појавија во новиот општествен процес по војната условија да се создаде ново драмско творештво, чија содржина ќе стане не надворешната реалност, како во импресионистичката драма, туку како таа и на кој начин се одразува во човечката внатрешност. Резултатот на овој процес е секогаш слика на светот, животот и општеството, што е во дијалектичко единство на одраз и израз.

Темата и драмата се дадени како визија, што е резултат на долг процес, при кој визијата сама по себе не е самоцелна, туку станува израз на целокупното познавање на авторот, целото негово гледање на светот и животот, споено во визионерен акт. Она што е карактеристично за чапековската драма тоа е онаа силно изразена спротивност, зголемена, карикатурално претставена во визионерски свет. Околу таа визија се концентрираат натамошни слики, според законот на контрастот, непрестано усмерувајќи кон тоа, да се открие она што е во животот потресно, раскинувачко. И токму таа, визијата, го зголемува и збогатува познавањето на општествената реалност.

Чапековата драма се развива екстатички во слики на светот и животот допрва навестуван, концентрирана силно врз разложувањето на човечката личност, врз граѓанинот и неговиот свет, опфатен во силно движење, немирен хаос, внатрешен вител во темно, гротескни визии.

Главна тематска област во Чапековата драма е критиката на механизираната цивилизција (РУР, Фабрика за апсолутното, се појавува и во романите Кракатит и Војна со даждовниците; таа е впрочем постојано присутна во целото творештво на Карел Чапек),

во која ја обвинува машината која завладеала над човекот и му се заканува да го редуцира и идентификува со автомат.

Низ драмата провева идејата, која ни малку рамнодушна, го движи делото, создава патос на драмата, проникнува во целиот систем на сликите, ги исполнува со емоција во реципрочно зависни функции. Идејата ја бара вистината, сака да ја открие, изрази, објасни, да ја согледа и употреби како оружје, било да се појавува како прашање или одговор. Израснува секогаш од потресите и врелите проблеми на времето, поставувајќи ги историјата и времето пред суд на гледачот и читателот.

Во екстатичен повик по уништување на челичната бестијална цивилизација, која според Чапек ја предизвикува војната, загрижен за судбината на човештвото, Чапек го гледа тој свој свет како хаос на сили ослободени од својата структура, што носат во себе деструктивна моќ и потенцијална сила да ги разбијат и срушат вредностите на граѓанскиот свет. Преплашен и дезориентиран, Чапек не наоѓа усмерување кон хармоничен живот. Од таа неусклаеност се појавува оној трагично — гротескен елемент, кој често прераснува до пеколна травестија.

Во Чапековото творештво е дадена гротескна визија на човекот во еден обешчовечен и опредметен свет. Без сопствена психологија и поврзана развојна животна линија, поставени во гротескно безвреме, со своите механички, конвенционални движења, ослободени од својата човечка супстанца, тие чапековски луѓе делуваат како скаменети, марионетски фигури.

Поставен пред една сложена, неразбирлива реалност и гонет од потреба работите да ги види под нивната конвенционална површина, „зад сид", Чапек во своите драми создава епиграмско-концентрирана говорна уметност, телеграмски згусната. Во афористичко-ироничен стил, агресивно-епиграмски, тој се служи со така наречената „остроумна рефлексија" (термин на Ленин), која е оса на семантичката градба на неговите гротескни хиперболи и афоризми. Остроумната рефлексија се состои во зафаќање на противречноста, која овозможи да „блесне поимот"[1]) на предметите, не именуван директно,туку содржан во неа. Бројните гротескни мотиви, кои се појавуваат во Чапековите драми и утопии врзани се за безизлезната ситуација на капиталистичкот свет, конфронтиран со воената опасност и атомската смрт. Само преку гротескаta можеше Чапек устремите на своето време, како меѓусебно судрени основни сили да ги дестилира од присутното општество и со провокативно задоволство да ја извлече нивната чиста есенција, како е таа во емпирички невозможни човечки примероци инкарнирана. Силата на гротескаta да ја открие суштноста на појавите ја истакнува и Недошивин: „Гротескаta е начин на надворешно-пластичен израз на такви социјални пороци, на такви општествени отворени

[1]. В. И. Лењин: Филозофске свеске, Бгд. 1955, стр. 112—114.

рани, кои во стварноста немаат непосредно посматрачки сетилен лик."[2] Следејќи ги заплашувачките тенденции на современиот свет, Диренмат ќе дојде дури до заклучок дека ништо освен гротескатa не ќе може да ја изрази неговата страотност, трагика: „Нашиот свет дојде како до гротескатa, така и до атомската бомба: гротескатa е сетилен израз, сетилен парадокс, имено облик на нешто безоблично, лик на свет ослободен од лик, исто како и нашата мисла што веќе не може да помине без поимот на парадокс."[3])

Во експресионистичката уметност гротескатa стана навистина еден од најадекватните изразни можности, која најдобро можеше да го одрази и односот кон светот на експресионистичкиот творец. Таа е заправо и условена со субјективистичкиот пристап кон стварноста, како тоа го забележува Руди Супек: „Експресионизмот не го зеде модерниот живот, со неговата техника, темпо, ритам, пронајдоци и сензации во елементарна смисла, во неговиот рационалистички вид ... туку како нов вид на онаа иста ирационалистичка и несовладлива стварност, со уште попотенцирани можности на уживање и урињање, на која фаталистички ѝ се предаваа симболистите. Самото општествено движење со забрзаните промени и поголемата економска и идеолошка нестабилност уште повеќе го засилуваа немирот и тескобноста. Барање на изненадување и ненадејност ја оддава големата интимна вознемиреност и настојување да се отстрани тој немир со помош на интелектуална игра на ненадејно афективно растеретување, најчесто во облик на гротеска. ... „Хаосот од космолошка сфера се пресели во психолошка сфера, но неговата matrix vitae остана иста: ослободување на индивидуалното чувство од општествени спони."[4]) Овјавувачкиот момент меѓутоа на гротескатa, нејзината сила да ја нагризе во име на поетската фикција апсурдната реалност, стравот за човечкиот живот, за судбината на човештвото во машинскиот механизам, истакнување на алиенацијата како централен проблем на раздробената реалност и човечкиот субјект, накусо сета нејзина творечка сила преку негацијата и интуитивната и имплицитната критика на постојните односи да се изрази засилената амбивалентност на противречните тенденции присутни во нашиот свет, содржани се во студијата на Волфганг Кајзер: „Гротескатa, нејзиниот облик во сликарството и поезијата". Кајзер гротескатa ја одделува и како посебна структура, како посебна естетска категорија: „Првобитниот, многу нејасен поим на гротескното се формира веќе во посебна естетска категорија."[5]) Нејзината важност

---

[2]. Г. Недошивин, Очеркы теории искуства, Москва, 1953, стр. 218.

[3]. Fr. Dürrenmat, Предговор кон Физичарите, во „Komorní divadlo" 8. V. 1963, објавен кај нас при премиерата на „Ромул Велики".

[4]. Руди Супек, Психологија грађанске лирике, Згб. 1952, стр. 202—3.

[5]. Wolfgang Kaysec, Das Groteske, seine Gestailtung im Melerei und Dichtung", Hamnurg, 1961; S. 193.

е дотолку поголема, што таа го одразува „отуѓениот свет ... нашиот свет, кој се изменил“[6]) и добил чудовишни размери.

Пред искривените димензии на стварноста изразена во гротеската се сопира човекот зачуден и нем, како пред некакво чудно исконструирано сценарио со најодредена импресија дека доживува кошмарен, морничав сон, како што истакнува и Ј. Б. Борев: „Карактерен признак на гротескното се појавува не само со уриање границите на веројатноста, туку и со појавување на условност со сликањето на некои црти и појави и, што е особено важно, излез на сликата од пределот на веројатното, деформација на сликата“.[7])

Гротеската на Кафка, Мусил, Х. Ман, Брехт, Чапек нема намера да одговори на тоа што го предизвикува отуѓениот свет, туку да ја открие суштинската смисла на тоа утуѓување. „Обликување на гротеската е обид демонското во светот да го совлада и истреби.“[8])

Чапековиот сложен интерпретационен систем, кој често асоцира на Пирандело и германскиот експресионист Георг Кајзер, проткаен е со различни гротескни тенденции, кои во драмата „Од животот на инсектите“ и романот „Војна со дождовниците“ создаваат и целосна структура.

Целта на Чапековата гротескна градба е истакнување на проблем, во кој доминира некаква бесмислица, „non sens“, кој станува средство за откривање на вистинската стварност, стварноста значи содржана во парадоксот. Својата склоност кон гротеската ја забележува Чапек во „Lidove noviny“, во написот „Историјата витлеемска“, во кој вели: „Во детството има човек во извесна мера витешки претстави за светот. Денес во работите најмногу ме интересира вечно човечната гротеска, која е тука очигледно и просто изразена.“[9])

Чапековата гротескно-трагична визија е ослободена од комичното, бурлескното, таа е силен интелектуален протест, судбинска опомена на човештвото да ги зачува своите вредности пред агресијата на машинската цивилизација. Во неговата гротеска феноменот на стравот е морален стимуланс. Тоа е страв од обесчовечување, опредметување, алиенација. Тоа не е страв пред смртта, туку страв за животот, за неговите идни облици, за судбината на човештвото, страв од поробување на човек од човек, страв за неговиот „мал човек“. Во овој страв присутен е пстојано неговиот хуманизам, кој во секојдневниот „мал труд“ и „секојдневниот хероизам“ наоѓа некаква емоционална перспектива во моментот кога големите идеи и пронајдоци му се закануваат да го уништат.

---

[6]. Ibid, S. 198.

[7]. Ј. Борев, О комическом, Москва, 1957, стр. 212.

[8]. W. Kayser Das Dreteske, S. 202.

[9]. V. Na (bčehu) duů, Česk. sp. Praha, 1966

Концепцијата на „малиот човек“ која провева низ целиот негов творечки опус, не само во ликовите, туку и во општата атмосфера, како гледиште, став, систем, ни наложува да се задржиме на овој термин и да ја согледаме неговата права содржина.

„Малиот човек“, централна фигура во Чапековата проза е продукт на војната, на она апокалиптично време, кое создаде можност да се солободи огромна конструктивна и деструктивна енергија, како на полето на техничката цивилизација, така и на полето на социјалната структура на светот. Во рамките на Масариковиот филозофски систем, како и под директно влијание на Дјуиовиот прагматизам и Бергсоновиот витализам, Чапек верува дека сознанието на човекот (ноетички субјект) е психички тоталитет а не продукт на надворешното, па затоа дозволува делување на надворешниот свет преку телото на сознанието, но сознанието во овој процес останува исто така самостојно како и надворешниот свет. „Практички го примаме објективниот свет приближно во облик, во кој се јавува во нашето искуство.“[10]) Несовршеноста, според Масарик (гледиште што го усвојува и Чапек), не му дозволува на човекот да се надживее самиот себе си како апсолутна егзистенција: „Кога би требало човекот сам да си ги одредува сите свои цели, самиот да си ги измислува итн., очигледно е дека нашата интелигенција би требало да биде многу поголема одошто е.“[11])

Рационалноста на човекот е значи деградирана од самата негова природа до релативна слабост наспроти емоционално ослободените елементи на сознанието. Како приврзаник на прагматизмот, Чапек не признава апсолутни критериуми кои го надраснуваат животот, според кои тој би требало да биде вреднуван. Животот има вредност самиот во себе. Филозофија на мала ситна природност, заснована врз неверување дека луѓето би можеле да се сретнат во нешто, што како индивидуи би ги прераснало и надраснало.

Од овој аспект „малиот човек“ станува пасивен одраз на еден тесен колектив и неговите ситни, секојдневни практични интереси. Поставен во таква тесна филозофска рамка, Чапек поставува прашање за неговата индивидуална егзистенција, неговата слобода и одреденост, за моралните релации на неговата животна пракса до неговото вклучување во многуструките социјални врски и неговата ориентација во нив. „Од аспектот на неговото социјално одредување, Чапековиот „мал човек“ е најчесто идентификуван со малограѓанин, а Чапековиот однос кон него како идеализација на малограѓанството. Целото негово творештво, меѓутоа, ја негира

[10]. K. Čapek, Hovory s T. G. M. Praha, 1946, стр. 206.

[11]. T. G. Masaryk, Prakticka filosofie, Praha, 1884—5; стр. (Целата концепција на човекот поставена е кај Чапек врз сигурност на преживеаното, Декартовото: cogito, ečgo sum, што на Масарик му послужи како излез во сите филозофски прашања, а кое Чапек доследно во своето творештво го применува).

оваа концепција започнувајќи од секојдневната весникарска репортажа меѓу кои е и цитираната „Historie betlemská", па до најобемниот епски жанр — романот „Válka s mloky", сведочејќи истовремено за еден култ, апотоеза на „малиот човек" и за сатирична критика на истиот".[12]) „Малиот човек" од „Мачните раскази" затворен во својата мачна и механизирана егзистенција делува тескобно, мачно, одвратно, а неговите инертни, неслободни движења, без јасно изразена внатрешна реакција, ни евоцираат паноптикална фигура. Тој е толку немоќен, толку сложено заплеткан во нитките на механизираниот општествен апарат, што секој негов обид, неспретен и несмел секое негово усмерување кон својот духовен centrum securitatis како да е уште во ембрионот свој заледен до очај. Тоа е повеќе еден изморен, нервозен, растреперен, разбиен гест, одошто свесен, енергичен напор кон реализација на некаква јасно замислена цел. Психологијата на „малиот човек" од „мачните раскази" ја симболизира метежната, хаотичната стварност, полна со антиномии, во која е човекот према надворешниот свет поставен во конфликт. Длабоките и имлицитно дадени како нерешливи односи ги врамуваат луѓето во сопствената несигурност, во која единствено се осознаваат самите како луѓе. Оградени едни од други со ново настанатите бедеми на социјални односи тие се според Чапек судбински определени на осаменост. Совладувањето на тие спротивности Чапек го гледа не во измена на самите односи, туку во моралната преобразба на човекот, во неговиот однос кон другиот човек. Со ова ја совладува солипсистичката изолација на човек затворен во себе и го истакнува проблемот на индивидуалниот субјект спрема целината на објективниот свет („Кракатит")

На овој начин Чапек го поставува човекот човек спрема општеството како автономно суштество; човекот живее и се развива самиот за себе и од себе, но при тоа не смее да ја потиснува својата социјабилност ниту да ја истакнува својата интровертност. Човекот е устремен кон својата целина, но истовремено се осознава како личност преку својата специфична борба против неа. Своето присуство во општеството најдобро ќе го афирмира преку моралниот однос кон својот ближен. Сушноста на човекот и општеството, значи, се духовните сили, конечната цел и смислата на животот е етичка. Во рамките на оваа концепција Чапек ќе ја развива својата критика и својот однос кон „малиот човек".

Во „малите односи" како ни се претставени во драмата „Ze života hmyzů" се потенцираат кај луѓето грабежот, егоизмот, лакомоста како современ идеал. „Малоста" станува ментална појава на граѓанинот, таа ќе стане и сатирична критика засилена до гротеска:

---

[12]. E. Strohsova, Dialektika obyčejného člověka, Lit. noviny, 4. 9. 1965.

Скитникот:

„Малечко јас, има нешто што е над тебе,
наречи го тоа народ, човештво или држава,
како сакаш наречи, само служи;
Ти не си ништо. Најголема цел во животот
е животот свој да го жртвуваш.“ (стр. 62)

А кога штурчето ќе каже:

„Се роди штурче . . . јас се плашам!“

Скитникот ќе одговори:

„Немај страв. Малото лесно се раѓа. (стр. 252)

Користејќи ја семантичката многузначност на зборот браќата Чапек во зборот „малото“ ја внесуваат алузијата на малите односи, сфатени како антрополошка константа.

Целата драма е поставена во такви „мали односи“ кои се тука само затоа, за да ни ги претстават „малите односи“ не како човечки идеал, туку како негова деформација, карикатура.

Но од друга страна пак „малиот“ човек е поставен во сосема спротивна ситуација, во позиција, кога тој со своите концепции делува како коректив на грандомански идеи, кои би биле уништожувачки за човештвото. „Јас не знам што сакаат тие народи постојано со таа нивна големина и моќ; не, не, само да не се распукнете од преголема гордост! (К. Чапек, Патот на Север, 263-264).[13])

Во функција на коректив ќе бидат поставени малите луѓе од драмата „РУР“ и романот „Кракатит“, Нана и дедото. Од ова произлегува дека „малиот“ или „обичниот“ човек на Чапек не е упростена еднозначна фигура, туку сложена и двозначајна, која во зависност од односот, во кој е поставена спрема другите личности во делото реализира една од своите функции: „Вистински мал — да останеме при најгруба шема — Чапековиот човек е таму, каде што е роб на обесчовечениот и механизиран свет, голем онаму, каде што настојува да го пробие неговиот круг, да се реализира како слободен и суверен човек.“ (Штросова).[14]) Но тука пак се појавува проблемот на начинот како да се пробие кругот. Егзистенцијалната проблематика и осмислувањето на човековото суштествување во светот Чапек го решава преку етички проекции кои со својата многубројност му овозможуваат да ја пронајде својата автентичност.

---

[13]. K. Čapek, Cesta na sever, Praha, 1936.

[14]. E. Strohsova, Dialektika obyčejného člověka, Lit, noviny, 4. 9. 1965.

Противречното што никнува „меѓу даденото и очекуваното", меѓу вистината и сликата на неговиот идеал, го поставува нашиот писател во позиција на посматрање, забележување на кризисни ситуации, на истакнување на проблеми. Неспокоен, загрижен за својот „мал човек", а преку него и за целото општество, Чапек, како вешт режисер знае да избере токму онакви ситуации, кои најдобро му помагаат да го истакне и окарактеризира проблемот, да го види во неговата вистинска светлина. Чапек умее да ја истакне функцијата на ситуации. Ситуацијата го отвора сознанието на читателот, го приближува до основната замисла на авторот, создава мисловен, комуникативен спој.

Ситуацијата, добро одбрана во „Мачните раскази" го манифестира оној ненадежен (кај Чапек добива значење на судбински) судир на желбата со реалните можности, односно неможности, ја подвлекува границата на можното, после која настанува пресврт, во кој намерата или чинот го менуваат својот ток, но истовремено го истакнуваат проблемот. Истакнување на проблем, без намера за негово решавање е суштинска содржина на „Мачните раскази", со нив Чапек најмногу ќе му се доближи на светскиот експресионистички контекст. Овој заклучок имплицитно ни го навестува и самиот автор: „Целиот граничен период на словенската литература, одреден број на руски романи, делото на Андреев, Пшибишевски и други, изгледа дека произлегува од духот, кој поставува прашање повеќе заради нашата исповед, кој уште поургено го поставува она, што му претстои на прашањето: положба на болка, песимизам, страв."[15])

Стравот кај Чапек доаѓа на прво место од оној најтежок, скоро нерешлив проблем — интензивниот развој на техниката, на индустријализацијата, која води кон војна. „Индустријализацијата, фабрикувањето и механичкиот систем на нашето време почнува да ме ужасува; и ние чувствуваме дека модерното време е Калипсо, жена образувана, крута и неприродна и со копнеж излегуваме на брег и гледаме по хоризонтот, бараме место од каде ќе нема да се појави никакво облаче од чад; зашто единствено таму може да лежи оригиналната мајчинска Итака и првобитната Пенелопа, природна, ракоделна, последно засолниште на нашата механофобија и нашето почитување кон природата"

Во овој цитат, истргнат од „Краконошева Захрада" (1918) во зборовите Итака и Пенелопа, како во image essentielle е затворен цел универзум од културни, историски, митолошки асоцијации, што како магичен контраст, контрапункт на блаженство и слобода ќе бидат поставени кон главната тема: стравот од механизмот на модерната цивилизација; зашто тој „одвратен механизам" е вовлечен во сите животни сфери на човекот. Со ова враќање на-

[15]. Prehled, XI, 1912, 1913, стр. 464.

зад, кое Чапек го прифати како безусловен идеал, наместо свесен револт, тој се поврза со подлабокиот слој на животот, што доста точно ѝ одговара на бергсоновската виталистичка реалност и Јунговиот поим за колективно несвесното. Спонтаното чувство ја крши кората на интелектуализираното „јас“ и се открива пред ослободениот човек сончевиот хоризонт на визијата. „Визијата“, забележува Супек, “— се појавува како длабоко претчувство, кое бара да биде изразено. А визионерството е израз на колективно несвесното. Тоа се уметнички визии на светот, визии што жедуваат по поинакво општество, во кое би можеле да се совладаат сите длабоки внатрешни спротивности. Тие се чудни, невообичаени, никнуваат од длабината на човечката мисла довикувајќи го натчовечкиот свет со контрастите на светлината и темнината.“

Ова отстапување од реалноста може да се мотивира кај Чапек како длабока дезилузија и неверување во човекот, кој ја злоупотреби во војната техниката во деструктивна цел. Војната, како извор на дезинтеграција на човековата личност ја истакнува и чешкиот литературен историчар Беджих Вацлавек: „Војната го откри човекот и светот до самата основа и го симна од нив сè она што беше лажливо, преживеано, невистинско. Ги потресе досегашните сигурности, а на нивно место настапи сигурноста на инстинктот.“[16]) Тема на војната со сите свои компоненти зазема најголем простор во експресионистичкото творештво. Мартини дословно вели: „Раздразнетоста од војната бараше во експресионизмот свој уметнички израз: како екстаза, како врисок, како револуција на јазик и облик, како револуција на правоверниот дух против голите факти на расклатената цивилизација. Творечкиот човек требаше светот да го обликува: преку визија, преку активизмот на зборот. Експресионизмот не е развиен од војната, но тој беше преку неа една духовно — уметничка консеквенца, која се разрасна во движење . . .“[17])

Но тоа бекство од стварноста и понирање во подлабоките слоеви на животот, во ирационалното, во кое човечката егзистенција се чувствува единствено слободна и креативна, одлучно го осуди Г. Лукач, сметајќи го како спекулација на интелектуалистичкиот дух, зашто „таа ирационална низа им пружа на луѓето комфор во сферата на гледања, им пружа илузија на обична слобода, лично самозадоволство, повисоки морални и интелектуални вредности.“[18])

Непосреден свидетел на војната и нејзините безгранични ужаси Чапек за време на целиот свој живот ќе биде опфатен од опсесијата на војна. Во тој страв закотвен е неговиот хуманизам, кој

---

[16]. Bedrih Vaclavek, Česka literatura XX stoleti, Svoboda, Praha, 1947, стр. 100.

[17]. Fritz Martini, Deutsche Literaturgeschichte, Koner Verlag Stuttgart, 1968, S. 5 38—9.

[18], G. Lukacz, Die Zerstörung der Vernunft, Budapest, 1960, S. 25—26.

се движи од општо неверување во човечките сили до апотеоза на секојдневниот труд на човекот. Но во текот на целиот свој творечки процес, нема да се ослободи од идејата дека механизираниот свет создава отуѓен свет, што содржи некритички однос кон науката воопшто.

Механизмот на модерната цивилизација и човекот поставени се според Чапек во постојан антитетички однос. Тоа е оној факт, кој суштествува како единствено жива реалност, која предизвикува драматична и уште повеќе, хаотична состојба на светот. „Гнасниот механизам"[19]) станува животна сфера на светот. Вовлечен во неговото неритмичко, неповрзано, сèопфатно и сèопшто движење, Славик во расказот „Планината"[20]) со несовладлив впечаток на бесмислен хаос ќе забележи во својот записник: „Сушноста на организацијата: да направи материја од тебе. Да станеш извршно тело, раководено од туѓа волја; ти си нејзин дел — значи објект суштински зависен. Го признаваш раководителот, а со тоа ги пренесуваш во него мотивите и целта, волјата и одлуката; и ништо друго не ти преостанува, освен пасивната душа, што ја чувствуваш како мака". И како ништо друго да не владее во овој свет освен техниката: „Погледнете. Егзистира техниката, овладување на луѓето — всушност техника, зашто се постапува со човекот како со инструмент. Она што беше лична уметност стана техника . . . Сè до што ќе се допреш се менува во инструмент. И човекот. И вие самиот."[21])

На таа чудна, неразбирлива, неприфатлива, многуструка и амбивалентна стварност Чапек ѝ пристапува со својот сложен стилистички систем. Во рафинирана, есеизирана, флуидно ефемерна, филозофска и истовремено дијаметрално спротивна, дијалошка, динамичко, — епиграмска проза, апстрактен, оддалечувачки или експлицитен секогаш е присутен по некој негов аспект.

Стравот од животната автоматизација, здружен со неотичкиот скептицизам и прагматичен релативизам со општата недоверба во каква и да е категорична идејна и општествена концепција се основни компоненти од кои се изградени неговите утописки романи и драми. Во нив се проследени човечките односи во гротесно-сеновишен облик. Чапек се оддалечува од стварноста, од односите кон реалниот свет, оди во конструкција, преобликување, трансформација и гротескна транспозиција на една алегорички поставена, симболизирана реалност. Чапековските визии се ослободени од временско-просторните односи, во раскажувачкиот тон, со истакнување на јазички ефекти провева иронија, силна, сатирична, која му овозможува да ја потенцира деформацијата и слабостите на современата цивилизација и да го истакне проблемот на цивилизацијата воопшто.

---

[19]. Boží muka, Elegie, Praha, 1958, str. 75.

[20]. Boží muka, Hora, Praha, 1958, th, 39.

[21]. Ibid, 41.

Чапек конструира една вештачка сценска реалност, со што се оддалечува од реалистичкиот, натуралистички театар, а се доближува до антиилузионистичкиот, симболичкиот. Разликата од симболичкиот е меѓутоа во фактот, што Чапек не ни дава апстрактни сценски симболи, неразбирливи за просечниот гледач со лирски контемплативен и статички јазик, туку преку разбирливи сценски слики, многу конкретни, се доближува до гледачот, давајќи му преку секоја од нив еден комплекс од идеи.

Мотивските области на Чапековата гротеска се вклучени во заклучокот на В. Кајзер: „Постојаните мотиви се кукли, автомати, вкочанети тела на марионети и вкочанети лица на маскирани ларви.“[22]) Чапек ги набљудува луѓето во аморфен, нечовечки облик. Тоа се „големи и лакоми гасеници“,[23]) „полжав гол и мек“,[24]) „животинче божјо“,[25]) „машина“,[26]) „механичка кукла — андроид“,[27]) „инсект“.[28]) Помеѓу овие одпсихологизирани кукли, претставени само во својот надворешен чин и ликовите од „Трилогијата“, кои се обликувани во најамбициозна аспирација на можна полифонична сложеност, поставена е линија на конфронтација на двојствен човечки тип: човек обесчовечен, автоматизиран, редуциран човек, идниот „Хомо Фабер“,[29]) онаков каков го наоѓа во присутната стварност и идеална човечка личност, неговиот копнежен идеал и опсесија на неговото уметничко сознание.

Метафоричното претставување, таа „image essentielle“ на егзистенцијата му помага на творецот на мал простор, во острина и концентрација да ја претстави надворешната амбивалентност. Овој уметнички принцип на фантастична апстракција е често применуван во експресионистичката проза, која интензивно копнее да го осознае, вистински доживее секојдневието, кое ѝ се појавува како отуѓено, псевдоконкретно.

---

[22]. Wolfgang Kayser, Das Groteske, seine Gestaltung in Malerei und Dichtung Hamburg, 1961, S. 198.

[23]. K. Čapek, Kalemdář, Zahradnikův rok, Česk, sp. 1959, стр. 30.

[24]. K. Čapek, „Italskí listy“, Česk. sp. 1960, стр. 89.

[25]. K. Čapek, „Hry“ (Adam Stvoritel), стр. 212.

[26]. K. Čapek, „Hry“, Česk. sp. 1956.

[27]. K. Čapek, Sloupkový ambit, 1930, стр. 92.

[28]. K. Čapek a Josef Čapek, „Ze života hmyzu“, DILIA, 1958.

[29]. Max Frisch, Homo Faber, Frankfurt, 1957. Во овој роман, германскиот постекспресионистички писател Фриш ја применува интроспективната анализа и преку темата на разложувањето го истакнува проблемот на губење идентитет на човечката личност, која се редуцира до фабрикуван човек, поетски веќе инкарниран во Чапековиот робот од драмата „РУР“.

Деструкцијата на псевдоконкретноста на тоа отуѓено секојдневие ја спроведува Чапек како отуѓување и егзистенцијална модификација. За да го претстави во својата вистинитост, тој отстапува од него, се ослободува од неговото познавање и спроведува насилие врз него претставувајќи го во отуѓена бруталност. Чапековите метаморфози симболизираат идеи, и ни ја откриваат сушноста на една скриена ситуација. Неговите преобразби ни го претставуваат светот онаков, каков е тој вистински. Отуѓувањето е креирано на тој начин, што современиот свет ни се претставува како нешто што треба да се измени, како состојба на негативност, која треба да се негира. Гротескаta му послужи на Чапек како изврсен медиум, преку кој, егзистентната структура на општеството можеше да биде обликувана како неподнослив, неприфатлив универзум, содржан од осамени и чудовишни објекти, лишени од секаков хуманизам. Поставен во контрадикција, во конфликт спрема светот на техничкиот прогрес, раководен од бизниси, кои безобзирно и неодговорно се играат со судбината на човештвото Чапек ја открива потиснуваната димензија на човекот во стварноста пробивајќи го со тоа кругот на енигматичниот универзум и истакнувајќи го проблемот на човечката алиенација. Вистината на Чапековото творештво е во илузиите дека може да се создаде свет, во кој алиенцијата и обесчовечувањето можат да се совладеат преку егзистенцијалната модификација на свесната единка, која, пробудена кон своите можности, ќе ја избере онаа највистинската, за да живее автентично и да внесе ред во надворешниот хаос. Во просторот на овој поларитет отуѓување — егзистенцијална модификација се развива чапековото драмско творештво и гротескните романи Кракатит и Војна со дождовниците, сведочејќи за еден сложен мисловен процес но и една беспрегледна илузија дека со изменетиот однос кон светот на единката ќе може да се измени и светот.

Во првата драма, која е заедничко дело на браќата Чапек „О животот на инсектите“ псевдоконкретноста ќе биде соголувана во најсилна бруталност. При тоа како најважен проблем се истакнува проблемот на отуѓениот труд. како извор за отуѓувањето на човекот. Работа, ослободена од својата морална вредност, како

[30]. Чапековата драма ,,РУР" изведена е прв пат во Народниот театар во Прага, 1921 година, во режија на Карел Хуго Хилар. Ова не е без значење, зашто Хилар, според податоците на Јинджих Хонзл, беше најдобар режисер, кој во допир со најмодерните струења во светот, настојуваше да создаде вистински модерен театар во Чешка. Хилар се вклучува органски во експресионистичкиот театар и во историјата на ческиот авангарден театар ќе останат незабравени неговите масови сцени, типична експресионистичка техника (истакнување на внатрешен судир со призрачно статитичен израз, за да се фиксираат одредени состојби, кои треба да ја изразат ,,сушноста" на карактерот, историскиот момент или конфликт. (B. K. dejiním česki div. avantgardy, ČAV, 1962)

што е претставена во драмата, е отуѓена работа. Во „Рани трудови“[31]) Маркс — Енгелс забележуваат: „Отуѓениот труд го преобраќа односот така, што човекот заправо затоа, што е свесно суштество, ја прави својата дејност, своето битие само средство на егзистенција“. Отуѓениот труд предизвикува деградација на индивидуумот. А таа деградација се состои во тоа, што во условите на отуѓениот труд човекот се чувствува „самодеен само во своите животински функции, јадење, пиење и раѓање . . . а во своите човечки функции се чувствува само како жиовтно. Животинското постанува човечко, а човечкото постанува животинско“.

Како во средновековен мистериум, одредените морални поими, како што се: егоизмот, лакомоста, љубовта, браќата Чапек ги персонифицираат во инсекти. Во тој инсектски свет, кој е јасна алегорија на отуѓениот човечки свет, на место спонтаност, непосредност, непресметлива сетивност и некогашни патријархални и идилични односи се појавува едно општо раскинување, дереализација на сите вредности, за да остане само студена, ефикасно замислена сметка. „Малите односи“ гротескно претставени, сфатени се како антрополошка константа, која има одредена општествено историска содржина.

Во такви „мали односи“ кај луѓето се потенцира грабеж, егоизам, лакомост како современи идеали. Бумбарот Лумек, на пр. е спремен на сѐ, зашто е раководен од своите егоистички, ситно сопственички интереси.

Лумек:

> „Грижа е тоа, да воспитуваш деца. Голема грижа, зарем не? Сериозна задача, господине. Да го прехраниш семејството, размислете само. Да ги нараниш кутрите малечки. Да ги одгледаш, да им обезбедиш иднина, ами не? Ситница ли е тоа?“

И во името на тој идеал ќе тргне да убива.

Деформација на човекот, во кој доминира како иденствено сетиво, сетивото на поседувањето ќе биде транспонирано преку штурците.

Женскиот штурец:

> „О не. Живот, тоа е да имаш своја куќичка, свое гнезденце, свое дуќанче. И завеси. И деца. И да си имаш свој штурец. Свое домаќинство. И тоа е сѐ“.

[31] К. Маркс — Фр. Енгелс, Рани радови, Загреб, Култура, 1953, стр. 202—211.

Тука е рамката на нејзиниот животен идеал, идејна претстава за смислата на животната егзистенција, но дури и туку не отсуствува нејзиниот егоизам, единствено безграничен, зашто таа наеднаш станува радосна, дури среќна што така свирепо загинал штурецот, та ќе може да си ја присвои неговата куќичка.

Деформацијата на човечките сетила укажува дека предметниот свет добил карактер на егоистичко и грубо поседување. Целото богатство на човечките сетива е редуцирано на едно единствено сетиво, на сетиво на „поседување", како е забележено од Маркс и Енгелс. „Наместо сите физички и духовни сетива настапи едноставно отуѓување на сите тие сетива, сетивото на поседувањето" ... „како најтипичен израз на деформација на човечките сетива".

Во ваков отуѓен, деформиран свет, работата не е ништо друго до бесмислено трупање на имот, проследен со безочна експлоатација, ослободена од секаква разумност и сентименталност, неограничена до одвратност. „Штом веќе работата не мириса, ќе мириса заработувачката".

Мравјалникот го симболизира гломазниот, сеновишниот апарат на општествената организација, кој беспоштедно ја поробува единката.

Скитникот:

„Боже, од каде пак сега таа фабрика?
Зошто оној слепиот таму брои? Аха,
дава темпо. И сите се движат како тој што
брои. Рас, два, три, четири. Како машини.
Фуј, главата ми се сомле." (63)

Таа гломазна заедница во име на некакви „народни", општодржавни интереси ѝ служи на империјалистичката експанзија:

Скитникот:

„Тоа ми се допаѓа. Забога, сѐ за заедницата".
I инженер: „За нејзината големина".
II инженер: „И против непријателите".
III инженер: „Што, против кого?"
I инженер: „Против сите".
II инженер: „Опкружени сме од непријатели".
I инженер: „Ние ги победивме Црните мравки".
II инженер: „О ги истребивме Црвените".
I инженер: И ги заробивме Сивите. Ни преостануваат само уште Жолтите. Ќе треба да истребиме сѐ. Интересите ја одржуваат заедницата".
II инженер: „А војните ја потхрануваат". (66)

исчезнување се изговарал со силна лабијализација укажуваат околните говори. На целиот појас од Перистер до Караорман *л* на крајот на слогот, а тоа значи и во групата *-ол-*, се изговара лабијално.

Дали ваков изговор треба да претположиме и во источните говори каде што го наоѓаме рефлексот *ъ*? За тие говори ни се чини поприемливо искажувањето на Конески дека сонантот *л* се апсорбирал во *ъ*[74]). Во северните говори, како и во српскохрватскиот, вокалното *л* со лабијализација дало *у* (*л̥* > *л̥̑* > *ў* > *у*)[75].

Во одделни случаи *л* се загубило и во други наши дијалекти, сп. *сълнце* > *сънце*, одн. *солнце* > *сонце*. Во некои говори консонантската група *-лнц-* се упростувала со испаѓање на назалниот сонант, сп. *сълце*, *салце*, *солце* во Костурско (в. т. 2, 15).

4, 8. Целиот процес на развојот на вокалните *р* и *л* во македонските дијалекти графички можеме да го изразиме на следниов начин.




4, 9. Од општиот развој на вокалното *л* нешто отстапуваат разновидностите *јабулка* (*абулка*) во долновардарските, *лаӣка* во костурските, како и фонетските варијанти *бугарин*, *булгарин* и нивните изведенки (в. т. 2, 16).

Географската распространетост на обликот *јабулка* упатува на претпоставка за контаминација на формите *јабулка*, која е карактеристична за штипско-струмичките говори, и *јабълка*(*о*), одн. *јаблъка*(*о*). — Корчанската форма *лаӣка* е добиена со метатеза од *балка* со претходна елизија на почетниот слог предизвикана од фонетски причини.

Формата *бугарин* од северните говори (каде што е добиена фонетски), а и со посредство на српскохрватскиот, се проширила во сите македонски дијалекти, со исклучок во некои југозападни периферни

[74]) Б. Конески, *Историја на македонскиот јазик*, Скопје 1966, стр. 34.

[75]) А. Белић, *Основи историје српскохрватског језика*, I *Фонетика*, Белград, 1960, стр. 76—78.

6, 3. Во говорите каде што место р̥, л̥ се јавуваат двофонемните групи ър, ъл редовно има шест вокали. Со оглед на корелационите односи што суштествуваат меѓу фонемите целиот систем ни се претставува во следниов вид:

*у ъ и*
*о а е*

Фонемата *ъ* овде се опонира со *а* како дифузен корелат. Овој систем е карактеристичен за долновардарските, костурскиот, западниот дел на преспанскиот, струшкиот, дебарскиот и горнopoлошкиот говор. Во сите овие говори и носовката *ж* е заменета со *ъ* (*п̄ът̄, ръка*).

6, 4. Горниов состав на фонеми го наоѓаме и во скопскиот, велешкиот, тиквешко-мариовските, штипско-струмичките и пијанечко-малешевските говори, само со таа разлика што во сите нив фонемата *ъ* има поограничена дистрибуција, зашто се јавува како рефлекс на *л̥* (во скопскиот и велешкиот *ъл*, во другите *ъ*); носовката *ж* и овде се рефлектирала во *а* (*п̄ат̄, рака*).

6, 5. Во пиринските говори *ъ* е добиено од *л̥* и *р̥* (*п̄ърс̄т̄и — п̄ръс̄т̄и п̄ъно, съза*), додека *ж* > *а* (*рака*).

6, 6. Во северните говори *р̥* како самостојна фонема егзистира и при постоење на фонемата *ъ*, која се јавува во нив како континуант на етимолошките *ъ, ь* (*дъш, дън*) и во ограничен број примери е добиена од *л̥* (*дльго, слъза, т̄лъче*). Во другите случаи *л̥* > *у* (*вук, п̄уно, кук, жут̄о*), како и носовката *ж* (*п̄ут̄, рука*). Целиот систем во овие говори изгледа како што следува:

*у ъ и*
*о а е* (+ *р̥*)

6, 7. Фонемата *ъ* во серско-лагадинските говори има поголема дистрибуција, зашто таму таа се развила како рефлекс на *р̥, л̥*, назалот *ж* (*ръка*) и етимолошкото *ъ* (*дъш, сън*), а во говорот на Висока во *ъ* се рефлектирала и самогласката *ы* (сынъ > *сън*, кыселъ > *късел*[79]). Меѓутоа, во овие говори има и широко *е* како континуант на *ѣ*. Според тоа серско-лагадинските говори имаат седумчлен вокален систем:

*у и*
*о ъ е*
*а ê*

[79] Македонски јазик, XIII—XIV, стр. 236.

Самогласката *ъ* и овде е корелат со *а* по признакот дифузен — компактен, а вокалот *ê* се наоѓа во корелација со *а* како негов висок (преден) парник.

6, 8. Во дримколско-голобрдскиот, каде што *р̥* > *ôр* и *л̥* > *ôл*, шесточлениот вокален систем има поинаква корелација. Како важен дистинктивен признак се јавува лабијалноста и спрема тоа вокалите се сопоставуваат на следниов начин:

*у  и*
*о  е*
*ô  а*

Вокалот *ô*, кој се опонира како лабијален корелат на *а*, се јавува и како рефлекс на носовката *ж* (*п̄ôт̄*, *рôка*).

6, 9. Горниот состав на вокалните фонеми го наоѓаме и во нестрамскиот говор. Меѓутоа, во него фонемата *ô* е добиена од *ж* (*рôка*), додека *р̥* > *ар*, а *л̥* > *ол*.

6, 10. Во радошко-вевчанскиот говор има седум вокални фонеми:

*у  и*
*о  е*
*ô  ê*
*а*

Вокалите *ô* — *ê* (опонирани како лабијален — нелабијален) и овде имаат многу ограничена дистрибуција: *ô* може да стои само зад лабијална согласка, а *ê* само зад нелабијална. Тие се добиени од *ж* (*п̄ôт̄* — *рêка*) и вокалните *р* и *л* (*вôрба* — *сêрце*, *вôлк* — *кêлк*).

6, 11. Претходниов систем го познава и говорот на костурското село Езерец. Но во него *ô* е добиено само од *ж* (*п̄ôт̄*, *рôка*), а вокалот *ê* потекнува од *р̥* (*бêрго*, *зêрно*). Вокалното *л* е заменето со *ол*.

6, 12. Фонемата *ô* ја познава и говорот на реканските и скопските Торбеши. На овој терен таа е позиционо уште поограничена: се среќава само во еднoсложни и двосложни зборови и форми, а во трисложни и во повеќесложни алтернира со *а̣*, (сп. *п̄ôш*, *п̄ôт̄от̄* — *п̄ат̄ишча*; *п̄ôрст̄*, *п̄ôрст̄и* — *п̄арст̄ит̄е*; *вôлк*, *вôлци* — *ва̣лцит̄е*, *ва̣лчица*). Така и во тие говори се сложил систем од седум вокални фонеми, но со поинаква корелација во споредба со радошко-вевчанскиот. Двете фонеми (*ô*, *а̣*) добиени како континуанти на *ж*, *р̥* и *л̥* во различни фонетски позиции се опонираат со самогласката *а*, и тоа *ô* по динстикцијата лабијалност, а *а̣* како дифузен корелат.

6, 13. Во говорот на Бобошчица шесте вокали се поредени во три корелативни пара по признакот ниски — високи (задни — предни):

*у* *и*
*о* *е*
*а* *ê*

Вокалот *ê* е рефлекс на акцентираните ѣ и ѧ (*лêто*, *говêндо*). Вокалната компонента на континуантите *р̥* и *л̥* се изедначила со етимолошкото *а* (*дарво*, *пално*), како и рефлексот на носовката *ѫ* (*дамбје*, *пат*).

7. Од претходниов материјал забележливи се две тенденции: прво, поврзаноста меѓу рефлексите на вокалните *р*, *л* и на носовката *ѫ* на некои терени, и второ, тенденцијата за постигнување сооднос на фонемите-континуанти на *р̥*, *л̥*, и *ѫ* со другите вокални фонеми.

7, 1. На едно широко дијалектно подрачје во јужна и западна Македонија, каде што *р̥* и *л̥* се разложиле во двофонемни групи, вокалните компоненти на континуантите на спомenatиве гласови (*р̥*, *л̥*) звуково се поклопуваат со рефлексите на носовката *ѫ*. Така, на пример, во говорите каде што *ѫ* се заменило со *ъ* и *р̥* > *ър*, *л̥* > *ъл*, сп. *път*, *ръка* — *сърце* — *сълза* во серско-лагадинските, долновардарските, костурските, струшкиот, дебарскиот и горнополошкиот. Во дримколско-голобрдскиот *ѫ* > *ô*, *р̥* > *ôр*, *л̥* > *ôл* (*рôка* — *дôрво* — *сôлѕа*). Во реканскиот под исти фонетски услови *ѫ* > *ô* — *а̣*, *р̥* > *ôр* — *а̣р*, *л̥* > *ол* — *а̣л* (*пôт*, *пôтот* — *па̣тишча* : *тôрн*, *тôрње* — *та̣рњето*; *сôрп*, *сôрпот* — *са̣рпови*, *са̣рповите*). Полн паралелизам во развојот на *ѫ*, *р̥*, *л̥* наоѓаме и во радошковевчанскиот говор, сп. *пôт* — *рêка* : *пôрст* — *кêрст* : *вôлна* — *гêлтат*. Во корчанскиот говор исто така континуантите на сите три гласа даде еден резултат — *а*: *пат* — *парст* — *валк*, а во југозападните костурски села тој резултат е *а̣* : *па̣т* — *па̣рст* — *ва̣лк* (Галишча, в. карта 1, 9; 2, 11).

Уште е поголема врската меѓу континуантите на носовката *ѫ* и вокалното *р*. Во охридско-преспанското говорно подрачје и двата гласа се измениле во *ъ*, одн. *р̥* > *ър*, сп. *ръка*, *пърсти*, а *л̥* > *ол* (*ол*) *волк*, *волна*. Во некои *ѫ* > *ъ* — говори во западна Македонија настанала дури и метатеза на групата *-ръ-* (< рѫ) во *-ър-* за да се изедначи со рефлексот на вокалното *р*, сп. *прът* > *пърт* (прѫть), *обърч* (обрѫчь), *дърк* (дрѫгъ), *стърга* (стрѫга), *търба* (трѫба), како *пърст*, *дърво* и др. (во преспанскиот и костурскиот).

Во оние говори, пак, каде што рефлексите на *ѫ* и *р̥* не се совпаѓаат наоѓаме паралелизам во развојот на овие гласови на друг план. Во сите говори со запазено вокално *р* рефлексот на *ѫ* се совпаднал со некој од постојните вокали во системот на односниот говор. Така, на пример, во северните говори *ѫ* > *у*, во малореканскиот *ѫ* > *о*, а во централните и во источните *ѫ* > *а*. Нема говори со *р̥* во кои *ѫ* би се развила во посебна фонема. И уште еден податок. Јужната и југозападната изоглоса на вокалното *р* наполно се совпаѓа со изоглосата на *ѫ* > *а*.

7, 2. Покажаниот паралелизам во рефлексите на носовката *ж* и вокалните *р*, *л*, особено на првото, нѐ упатува на следниве размислувања.

Во еден период од развојот вокалниот дел на континуантите на *р̥* и *л̥* звуково се доближил или совпаднал со рефлексот на *ж*. Потоа нивниот развој одел во еден правец — кон реализација на фонемите *ъ*, *а*, *ô*, *ê*, а во некои говори тие (континуантите) се стопиле во *а* (на пример во корчанскиот). Во кое време дошло до ова доближување на резултатите од споменативе гласови? Секако тогаш кога *р̥* и *л̥* го загубиле статусот на самостојни вокални фонеми и кога од нив се изделил вокалниот елемент. Тие звучеле *әр*, *әл*; така звучел и континуантот на *ж* — *ә*, негде и *ән* (*әм*) — со запазен назализам. Оваа претпоставка може да се однесува само за јужните и крајните западни говори. Во централните и во северните сме имале друга ситуација. Во тие говори деназализацијата се извршила многу порано, а вокалната компонента се слеала во една од постојните фонеми — *а*, *о*, *у*. При веќе стабилизиран вокален систем вокалното *р* во споменативе говори се конзервирало. Не го исклучуваме при тоа и влијанието на српските дијалекти.

Вокалното *л* во својот развој на односниов терен се одделило од *р̥*. Во северните говори во едни позиции тоа се изменило во *у*, како и во соседните српски дијалекти, а во други дало *лъ*. Значи, тоа се слеало во веќе постојните гласови. На еден широк ареал во централна и во источна Македонија неговиот развој одел по друг пат и со цел да се постигне фонолошки сооднос. Имено, на тој терен *л̥* > *ъл* (во Скопско и Велешко), или само *ъ* (Тиквешко, Штипско, Пијанец, Малешевско). Само на еден мал простор во западна Македонија покрај вокалното *р* се задржало и слоговно *л* (Мала Река), а во поречкиот и во говорите во Пелагонија *л̥* > *ол*.

7, 3. Во говорите каде што се развиле место *р̥*, *л̥* и *ж* нови фонеми, тие по правило стапуваат во корелација со *а*. По тој начин фонемата *а*, која дотогаш виреела како осамен член во системот на вокалите, во повеќето македонски дијалекти добива свој корелат. Самата корелација во одделни дијалекти се устројувала по различни признаци. Така настанале корелативните односи: *а* — *ô* во дримколско-голобрдскиот и нестрамскиот, *а* — *ê* во говорот на Езерец, *а* — *ą* во западните костурски села, но во најголем број говори *а* се опонира со *ъ*: во цела северна, источна, јужна Македонија и во повеќе западни периферни говори.

7, 4. Вокалните *р* и *л*, како што се гледа од претходното излагање, изиграле многу важна улога во формирањето на вокалните системи во македонските дијалекти. Таму каде што се запазиле тие слоговни (или само еден од нив), по правило имаат статус на посебни фонеми. Особено тоа е показателно за *р̥*, за кое можат да се најдат и потребни минимални парови што ќе ја потврдат неговата двофонемност, сп. *п̄р̥ут̄* (< прхут) : *п̄рут̄* (< пржтъ) во северните, или *вр̥о(т̄)*, *вр̥он*, *вр̥ови* во ред други говори.

Во оние говори, пак, каде што *р̥* и *л̥* се разложиле, вокалната компонента во системот најчесто се јавува како нова фонема, која придонесла за создавање на нови односи меѓу фонемите, а негде и за преструктуирање на целиот вокален систем.

*Božo Vidoeski*

## LES CONTINUANTES DES *R* ET *L* VOCALIQUES DANS LES DIALECTES MACÉDONIENS

*Résumé*

Dans la première partie du présent article, l'auteur décrit l'état présent des continuantes des *r* et *l* vocaliques dans les divers parlers macédoniens. Il constate les résultats suivants à la place du *r* vocalique: r̥, ъ*r*, *r*ъ, ъ*r*-*r*ъ, *ôr*, *ôr-ar*, *ôr-êr*, *ar*, *ar*, tandis qu'à la place du *l* vocalique on trouve: l̥, ъ*l*, *l*ъ, ъ*l*-*l*ъ, *al*, *al*, *ol*, *ôl-al*, *ôl-êl*, *lu*, ъ, *ô*, *o*, *u*. Il examine aussi l'extension géographique de chacune de ces particularités.

Dans la seconde partie, l'auteur étudie l'évolution de chacune des constituantes en question, tant sur le plan historique que dans les cadres de la constitution des systèmes vocaliques dans les dialectes macédoniens. Il met particulièrement en évidence les relations entre les continuantes des *r* et *l* vocaliques et les phonèmes qui se sont substitués à la nasale *ǫ*. Dans les parlers méridionaux et occidentaux, *où* la nasale *ǫ* a évolué en phonèmes à part (ъ, *ô*, *ê*, *a*), on trouve presque régulièrement à la place des *r* et *l* vocaliques des groupes à deux phonèmes *où* la composante vocalique est identique aux phonèmes remplaçant la nasale *ǫ*. Cf. *p*ъ*t*, *r*ъ*ka*: *p*ъ*rsti*, *s*ъ*rce*— *v*ъ*lk*, *ž*ъ*lt*; *pôt*, *rôka*: *pôrsti*, *sôrce* — *vôlk*, *žôlt*; *pôt*, *rêka*: *pôrsti*, *sêrce* — *vôlk*, *sênce*; *pat*, *raka*: *parsti*, *sarce* — *valk*, *žalt*; *rôka*, *rakata*: *pôrsti*, *parstite* — *vôlk*, *valcite*. Dans les parlers septentrionaux et centraux, on trouve d'autres rapports et d'autres lois: à la nasale *a* se sont substitués *u* ou *a*, tandis que le *l* vocalique a donné des résultats divers (*u*, *l*ъ, ъ*l*, ъ, ъ*l*) et le *r* vocalique a conservé sa fonction silabique.


Карта на континуантите на вокалното р
1. р̥
2. ъ̆р
3.
4.
5.
6.
7.
8. ар
9. ар
МЕСТА
СТРУМА
ВАРДАР
ГАЛИК
СОЛУН
СКОПЈЕ
БИСТРИЦА
КРИВА РЕКА

Карта 1

Карта на континуантите на вокалното л




1. ъл
2. ъл-лъ
3. ъ
4. ол
5. у
6. о
7. ъ̂л
8. ъ̂л-ъ̂л
9. ъ̂л-а
10. ал
11. а̣л
12. л̥

Карта 2


1. слъ̆нце
2. съ̆нце
3. сонце
4. съ̆лнце
5. слнце
6. съ̆лце
7. солнце
8. солце
9. салце
10. салнце
СКОПЈЕ
СОЛУН
ВАРДАР
СТРУМА
МЕСТА
ГАЛИК
СТРУМЕШНИЦА
БРЕГАЛНИЦА

Карта 3


бугарин
богарин
болгарин
балгарин
булгарин
СКОПЈЕ
СОЛУН
ВАРДАР
СТРУМА
МЕСТА
ГАЛИК
МЕГЛЕНИЦА
БИСТРИЦА
КРИВА РЕКА
ЦРНИ ДРИМ

Карта 4

на прашањето за ТЈ се задржуваат патем или пак му посветуваат посебно внимание.

По втората светска војна интересот за прибирање материјали од ТЈ и нивното делумно изучување продолжува скоро со несмален интензитет на страниците на списанието *Македонски јазик*. Првите прилози од оваа проблематика се на нашиот јубилар проф. Полenaковиќ[24].

Сите овие запишани и објавени материјали денес претставуваат единствен извор за проучување на ТЈ во Македонија. За некои нови усни извори сметаме дека сè помалку може да станува збор, макар што не е сосем исклучена можноста дијалектолошките испитувања на теренот да извлечат од заборав некој непознат ТЈ[25].

3. Макар што научното изучување на ТЈ воопшто датира од поново време, паѓа в очи дека првите осврти врз материјалите од македонските ТЈ се јавуваат веќе непосредно по нивното објавување и дури, паралелно со нивната појава. Така на пример, веќе во 1885 г. К. Јиречек ја објавува својата статија *Conventionelle Geheimsprachen auf der Balkanhalbinsel*[26] во која констатира дека му се познати само три места на Балканот во кои се среќаваат тајни ,,жаргони'' кај Јужните Словени[27]. Станува збор за: ,,брациговскиот'' или ,,дулгерскиот'' кој се зборувал во западнородопското село Брацигово; за ,,осатскиот'' или ,,мајсторскиот'' што се зборувал во Осат, во североисточниот дел на Босна и за ,,мутавџискиот'' од околината на Врање. Додека за двата последни ТЈ се служи со материјалите што ги објавил Миличевиќ во *Кнежевина Србија*[28] и *Краљевина*

---

24) Cf.: a) Поленаковиќ Х., *Прилози кон македонските тајни јазици*, MJ II, 49—56 (понатаму: Поленаковиќ, *Прилози*),

b) ibid. *Уште два прилога кон македонските тајни јазици*, MJ II, 209—211 (понатаму: Поленаковиќ, *два прилога*),

c) ibid. *Нов прилог кон македонските тајни јазици*, MJ III, 57—57, (понатаму: Поленаковиќ, *Нов прилог*).

d) Јашар-Настева О., *Албански зборови во македонските тајни јазици*, MJ, IV, 60—65, 84—92, 132—140 (понатаму: Настева, *Албански зборови*).

e) Ховенберг Х.—Марков Б., *Прилог кон тајните јазици*, MJ V, 208—230 и MJ VI, 4—21 (понатаму *Ховенберг—Марков*) cf. исто така Константинов Душко Х., *Таен јазик на смилевските печалбари*, Битола 1960.

25) Во нашава работа се служевме и со необјавените материјали за ,,гусларскиот'' и ,,ремундоскиот'' ТЈ кои ги добивма од унив. професори д-р Бранислав Русиќ и д-р Божидар Видоески. Овде уште еднаш им се заблагодаруваме.

26) Jireček Konstantin, *Conventionelle Geheimsprache auf der Balkanhalbinsel*, Archiv für slavische Philologie VIII, 99—103 (понатаму: *Јиречек*).

27) Во врска со ова тој изјавува: ,,Auf der Balkanhalbinsel sind mir in dem slavischen Theil derselben bis jetzt drei Orte bekannt, wo solche geheime Localjargons vorkommen, natürlich ganz abgesehen von den Resten wirklicher lebender Sprachen, wie z. B. . . .'' (*Јиречек* 99).

28) Миличевић М. Ђ., *Кнежевина Србија*, Београд 1876 (на стр. 566 авторот дава 25 збора од ,,осатскиот'' ТЈ а на 590—591 примери за ПГ од Ужичкиот округ), /понатаму: *Миличевић*, *Кнежевина*/).

*Србија*[29], за ,,брациговскиот" ТЈ Јиречек се служи со материјалите што две години порано, во 1883, г., ги добил на теренот[30].

Десет години подоцна, во 1895 г. се појавува и исцрпната студија *Die Geheimsprachen bei den Slaven*[31] на В. Јагиќ во која, откако ги анализира пословечките говори и ТЈ главно кај Русите и Малорусите, авторот се задржува и на ТЈ кај Јужните Словени. Во овој дел тој зборува за ,,просјачкиот" од Србија (стр. 24), за ,,ѕидарскиот" од Осат (стр. 25), за ,,мутавџискиот" од Врање (стр. 26), за ,,плинтовска шпраха" од Словенија (стр. 27) и за ,,дулгерскиот" од Брацигово (стр. 27), при што ги користи материјалите објавени од Јиречек[32].

Прикажувајќи ја студијата на Јагиќа и поттикнат од неа, бугарскиот научник И. Шишманов во *Бележки за българскитѣ тайни езици и пословечки говори*[33] изнесува низа свои забелешки по однос на ТЈ воопшто и посебно за тие од Македонија. Всушност, приказот претставува една опсежна анализа во која Шишманов донесува истовремено и нови материјали за некои веќе познати македонски ТЈ. Така, за: ,,брациговскиот" (30—34), ,,папуџискиот" од Прилеп (34—37), ,,ѕидарскиот" ТЈ од Дебар, Неврокоп и Крушево (37—40; 40; 40—41), ,,дрндарскиот" од Неврокоп (41), ,,питачкиот" од Прилеп (49—50) и др.

Врз основа на објавените материјали, осврти и одделни прилози би можело веќе да се направи една целосна анализа на македонските ТЈ што би претставувало и еден чекор поблиску кон компаративното изучување на сите балкански ТЈ.

4. Осврнувајќи се на бројните ТЈ што во минатото биле распространети на Балканот би можеле да констатираме дека се изделува посебно една поголема област која се карактеризира со изразито голем број ТЈ. Се работи за област во чиј јужен дел се изделува зона која би ја зафатила југозападната територија на Полуостровот а во која би влегле Епир, југоисточна Албанија и југозападна Македонија. Втората зона би го зафатила централниот дел на Полуостровот, со источна Босна, Косово и Јужна Србија. Овие две зони би можеле да се третираат како два ирадијациони центри од кои понатаму се шреле ТЈ. И во двата случаи се работи за изразито плурилингви зони поради што тие претставуваат посебни целости наспрема околните територии кои се предимно населени со монолингвно население. Во овие зони, со оглед на тоа дека биле населе-

---

[29]) ibid. *Краљевина Србија*, Београд 1884 (на 31 стр. авторот дава 21 збор од ,,мутавџсикиот" од Врање), /понатаму: Миличевић, *Краљевина*/.

[30]) Иречек К., *Пътни бележки за Средна-Гора и за Родопскитѣ планини*, Периодическо списание XI, 5—6.

[31]) Jagić Vatroslav, *Die Geheimsprachen bei den Slaven* Sitzungsberichte der kaiserischen Akademie der Wissenschaften, phil.-hist. Classe, B, CXXXIII, I. Bibliographie des Gegenstandes und die slavischen Bestandtheile der Geheimsprachen. Wien 1895.

[32]) Cf. *Јиречек* o. c.

[33]) Шишманов Ив. Д., *Бележки за българскитѣ тайни езици и пословечки говори*, СбНУ XII, 15—50 (понатаму: *Шишманов*).

ни со хетерогено население, се создале грчки[34], албански[35], аромански[36], македонски[37] и српски[38] ТЈ, кои служеле како средство за комуницирање меѓу одделните занаетчии припадници на една етничка група. Покрај низа заеднички особености сите тие ТЈ содржеле и бројни елементи преземени од јазиците на околното население со кое нивните носители доаѓале во секојдневен контакт.

Кога се споменува феноменот плурилингвизам во овие две зони треба секако да се укаже на фактот дека некои од балканските јазици како што се: *албанскиот*, чиишто елементи скоро преовладуваат, на пример, и во ѕидарските ТЈ во Македонија[39] и во мајсторските ТЈ од Србија[40] од Босна[41], а според Триандафилис[42] и во грчкиот „дорстки" ТЈ; *аромански́от*, кој бил во основата на „калаџискиот" од Крушево, Велес[43], Призрен и Босанска Крајина[44], и *турскиот*, се присутни и во двете зони, факт кој понатаму, особено кога станува збор за елементите од туѓо потекло, ќе одигра посебно значајна улога. Овде треба секако да се истакне и фактот дека и за двете зони биле значајни и контактите со циганскиот јазик[45], се разбира, некаде во поголема, а некаде во помала мера. Оваа плурилингвна ситуација, карактеристична и за јужната и за северната зона од оваа област на Балканскиот полуостров, се јавува истовремено и како значаен фактор во создавањето посебно поволни услови за развој на ТЈ[46]. Кон ова треба да се додаде и тоа дека занаетчиите што се движеле

---

[34]) Извесни библиографски податоци за грчките ТЈ дава Барић Х. во Архив за арбанаску старину, језик и етнологију II, 1, 163—164.

[35]) Во врска со албанските ТЈ на нашата територија, нажалост, наоѓаме многу малку податоци. Но, дека такви постоеле не информираат меѓу другото Гбјув (о. с., 843 во забелешката) кој успеал да забележи само неколку збора (*рочко, теле, цапи, бузреч*) што се употребувале во ТЈ на албанските ѕидари од Дебарскиот крај и Поленаковиќ (*Прилози* 54).

[36]) Не е исклучено дека билингвните аромански занаетчии (сп. случајот со аромансните калаџии и забелешките што во врска со нив ги дава *Филиповић*, 182) освен со македонскиот ТЈ се служеле и со некој аромански ТЈ. Забележано е исто така дека и Вангел, гусларот од Охрид, употребувал многу голем број аромански зборови. Спореди *Русић—Шмаус* (130, заб. 12) кои констатираат следново: „Више пута нам је изражена сумња да је Ванђел можда и сам в л а ш к о г порекла. Горње констатације говоре донекле за ову претпоставку, иако то Ванђел одлучно пориче. Сигурних доказа засада нема". Не е исклучено дека, доколку не бил Влав, владеел со аромански ТЈ. Извесни материјали од аромански ТЈ поседува Поленаковић, *Прилози*, 54).

[37]) Cf. заб. 4 и 24.

[38]) Cf. *Ђорђевић* кој ја дополнува библиографијата за српските ТЈ излезена во *Караџић* 1900 г.

[39]) Cf. Јашар-Настева, *Албански зборови.*

[40]) Cf. Миличевић, *Краљевина*, 317.

[41]) Cf. Миличевић, *Кнежевина*, 566, заб. 1.

[42]) Цитирано според Барић, cf. заб. 34.

[43]) Cf. *Филиповић*, 182.

[44]) Cf. *Трojановић*, 225.

[45]) Сп. на пример *Uhlik Rade, Ciganizmi u šatrovačkom argou, Glasnik zemaljskog muzeja u Sarajevu,* sv. IX, 1954, 5—31.

[46]) Зборувајќи за условите во кои се образуваат ТЈ, францускиот аргоиста Albert Dauzat во својата студија *Les argots. Caractères—Evolution—Influence* Paris 1946 со право констатира дека „... *l'argot se développe de préférence dans les régions*

по другите балкански земјиноселе со себе, од својата билингвна и плурилингвна средина, и релативно големо јазичко искуство и богатство.

5. Во однос на прашањето за бројот на запишаните ТЈ на македонското јазично подрачје, би можело да се констатира дека е тој прилично голем, дури и особено голем со оглед на тоа дека се работи за една релативно мала и географски доста ограничена лингвистичка област. Овој факт изненадува, посебно затоа што се знае дека во некои области на Балканот, ТЈ се јавуваат во поограничен број а некаде дури наполно отсуствуваат. Според нас, оваа лингвистичка појава би можела да се објасни главно со низа екстралингвистички фактори, меѓу кои секако посебно место зазема географската положба на Македонија, економските и општествените прилики во овој дел на Балканот во текот на минатите векови и, како што веќе видовме, посебната јазичка ситуација во која билингвизмот играл изразита улога.

Меѓутоа, со оглед на тоа дека прибирањето и објавувањето на материјалите од ТЈ, ниту во почетокот ниту подоцна, не се вршело организирано и систематски и, посебно, поради тоа што носителите на ТЈ, како што е познато, многу нерадо и со голем отпор давале информации во врска со нив, може да се заклучи дека извесен дел од нив останал незарегистриран.[47]. Поради истите причини и добар дел од лексичкото богатство на одделните ТЈ засекогаш паднал во заборав.

Макар што во периодот кога се запишувал најголемиот дел од македонските ТЈ тие биле веќе зафатени од процесот на нивното гу-

---

*où se fait sentir l'influence de langues étrangères.* L'action de ce facteur a été mise en doute, mais on n'a pu expliquer autrement une série de concordances remarquables, qui ne peuvent être l'effet du hasard" (16), (понатаму: Dauzat, *Les argots*).

[47]) Интересно е да се одбележи, на пример, дека колку што ни е познато, не се сочувани посебни лексички материјали за „мутавџиски" ТЈ од македонско јазично подрачје. Меѓутоа, дека таков ТЈ бил во употреба наоѓаме податоци кај Поповић Сретен Л., *Путовање по Новој Србији*, Књижевна задруга 1950², коло XLV, књ. 310—311. Давајќи многу значајни и интересни податоци за „мутавџискиот" ТЈ тој меѓу другото вели: „*Мутавџиски језик је тежак, скоро тако исто као кад би се какав страни језик учио; јер иако речи на српски изгледају, не можеш знати шта значе и какве су док не знаш мутавџиског језика*, који када се говори, речи се тихо изговарају и не заплиће се, нити се брза као иначе у говору. Најглавније је што овај језик нема многа наречија и покварености, него га све мутавџије подједнако говоре. Вредно би било да се ко ода на изучавање овог језика, само је мучно, јер мутавџије здраво крију тај свој језик и другима нерадо казују. *Ја што сам нешто знао од тог језика, научио сам од неког Трајчета из Велеса, који је код мога оца служио, а био је на своме вилајету мутавџиски шегрт. Но и у Крагујевцу сам као ђак* 1834 *године слушао тај језик. И у Врањи сам* распитивао за тај језик и рекоше ми да га знају, али никако не хтедоше преда мном да говоре" (521—522).

За „мутавџискиот" пак од Врање, пишува, како што веќе спомнавме, Миличевић кој констатира: „У врањском округу многи се људи баве *мутавџиским* занатом. Отуда многи знају и *језик мутавски* (*Мутавџиски*). Томе језику нисмо моглиући у траг, него ево бележимо из њега тек неколике речи, које су нам умели казати познаници скојима смо о том говорили" (*Краљевина*, 317). Од приложениот список кој содржи 21 збор, поголемиот дел, особено оние што се од албанско потекло, се среќаваат и во другите македонски ТЈ. Дали се работи за ТЈ пренесен од Македонија (во врска со ова cf. посебно првата констатација која се однесува на впечатокот што го добил Поповић по однос тежината при неговото разбирање и сфаќање) е прашање

бење од активна употреба[48], колку што ни е познато од литературата, досега е собран и објавен многу богат материјал од следните ТЈ:

I *ѕидарски*
1. „мајсторски"
 а) Дебарско
 б) Крушевско
 ц) Битолско
 д) Брацигово
2. „бошкачки"
 а) Велешко
 б) Јанче
 ц) Ростуше
 д) Дојранско
3. „вешкарски"
 а) Прилепско
4. „гурабарски"
 а) Струшко
5. „ремундоски"
 а) Велешко
6. „форнички"
 а) Кривопаланечко
 б) Шлеговско

II *папуџиски*
 а) Прилеп
 б) Скопје

III *терзиски*
 а) Дебарско
 б) Велешко
 ц) Прилепско

IV *терз.-алваџиски*
 а) Дебарско

V *пиштачки*
 а) Битола
 б) Прилеп
 ц) Охрид

VI *цигуларски* (тупарски)
 а) Прилеп
 б) Битола
 ц) Охрид
 д) Крушево
 е) Велес

VII *дрндарски*
 а) Неврокопско

VIII *калајџиски*
 а) Крушевско
 б) Велешко
 ц) Прилепско

IX *ликарски*
 а) Скопје
 б) Велес

X *мутавџиски*
 а) Велес

XI *копаничарски*
 а) Дебарско

XII *ластовечки*
 а) Дебарско[49]

---

на кое ке може донекаде само компаративното изучување на македонските и српските ТЈ да одговори. Тоа што Филиповић, кој во периодот од 1926 до 1930 г. живејќи во Велес и прибирајќи материјали за ТЈ, не успеал да констатира постоење и на „мутавџискиот" ТЈ (cf. неговата изјава во спомнатата статија: „Колико сам могао да сазнам, у Велесу су била у употреби четири тајна говора: бошкачки или мајсторски, калајџијски, терзиски и пословички" — 179), би можело да се објасни со намалувањето бројот на мутавџии и отпаѓање од активна употреба на нивниот ТЈ со оглед на тоа дека е во прашање период од скоро стотина години.

[48]) За илустрација само cf., меѓу другото, изјавата на Гбјув (о. с. 875) по однос на „тупарскиот" („цигуларскиот"), или на Филиповић (о. с. 1882) по однос на „калајџискиот" и на Русић—Шмаус (о. с. 129) во врска со „петљачкиот" ТЈ од Охрид.

[49]) Од горниот преглед може да се констатира дека при именувањето на ТЈ како главен елемент се јавува името на занаетот. Ова доаѓа оттаму што говорните субјекти и составувачите на одделните ТЈ, во Македонија и изопшто на Балканот, биле луѓе од определен општествен слој и се занимавале со иста професија. Запишу-

Врз основа на објавениот материјал и од досега изнесеното би можело да се заклучи дека македонското јазично подрачје претставувало област со изразито поволни услови за создавање на вака импозантен број ТЈ. Ова се однесува посебно за краевите на Југозападна Македонија[50], област во која со векови најгусто се вкрстувале етничките и јазичните граници, факт кој на лингвистичен план предизвикал не само интерференција на системите на одделните национални јазици, туку и на системите на таканаречените секундарни јазици какви што биле и ТЈ. Јиречек, кон кого се придружува и Шишманов[51], дури смета дека Македонија била татковина на ТЈ на Балканот. Иако сè уште не располагаме со една компаративна студија за сите балкански ТЈ, ова мислење би можело да се смета како сосем прифатливо, со тоа што под поимот „татковина" би требало да се вклучат и териториите на Епир и Југоисточна Албанија. Познато е инаку, дека токму оваа област одиграла посебно значајна улога како во развојот на македонската така и во развојот на албанската, и ароманската културна историја.

6. Југозападниот дел на Македонија истовремено претставувал област од која, во последните два-три века, поради посебните географски и економски услови, најголем број луѓе одел редовно на повремена сезонска работа, „на гурбет", во соседните балкански земји, кои влегувале во границите на Отоманската империја. Се одело, како што е познато, во помали или поголеми групи, „тајфи", кои во голема мера претста-

---

вачите скоро редовно ги именуваат ТЈ онака како што ги именувале и нивните составувачи. Само ретко има отстапувања од оваа пракса. Во ваквите случаи, најчесто се даваат двата, трите називи. Сп. на пример: „цигуларски" и „туцарски" (*Гбјув* 870—873) или „петљачки", „г'егаечки" и „питачки" (*Русић—Шмаус* 130).

Меѓу разните називи на ѕидарските ТЈ, називот „бошкачки" е најраспространет. Тој се среќава и на српското јазично подрачје (во Сириниќ, Шар планина, cf. *Тројановић*, 222).

Меѓутоа, во врска со разните називи на ТЈ треба да се истакне и еден друг значаен момент а тоа е дека занаетчиите биле секогаш свесни за посебноста на својот ТЈ кој се разликувал не само од националните јазици на соседното немакедонско население, туку и од нивниот мајчин јазик. Овој факт се забележува и кај Пулевски според кој една од посебностите што придонесуваат Мијаците да претставуваат една целина е токму тоа што тие имаат и свој „ластовечки" ТЈ. Сп.: „*А мијаци се вељад и за това зашто имаед уште еден јазик од овја кои је одељен а тои им је ластовечки и тајни, медју себе кога им треба си зборувајед*" (*Пуљевски* 160—161).

Секако дека и нивното љубоморно чување на ТЈ може да се објасни со тоа што им била јасна посебната функција и општествениот значај на ТЈ.

[50]) Cf. приложената карта за распространетоста на одделните македонски ТЈ. Бројките на картата ги означуваат следните балкански градови: 1. Дебар, 2. Струга, 3. Охрид, 4. Ресен, 5. Битола, 6. Прилеп, 7. Македонски Брод, 8. Кичево, 9. Гостивар, 10. Тетово, 11. Скопје, 12. Т. Велес, 13. Св. Николе, 14. Куманово, 15. Крива Паланка, 16. Кратово, 17. Злетово, 18. Штип, 19. Кочани, 20. Делчево, 21. Пехчево, 22. Берово, 23. Радовиш, 24. Струмица, 25. Дојран, 26. Гевгелија, 27. Неготино, 28. Кавадарци, 29. Лерин, 30. Корча, 31. Костур, 32. Кајлар, 33. Островo, 34. Вовен, 35. Пазар, 36. Гуменџе, 37. Кукуш, 38. Лагадина, 39. Сухо, 40. Серез, 41. Валовиште, 42. Петрич, 43. Мелник, 44. Св. Врач., 45. Благоевград, 46. Разлог, 47. Банско, 48. Гоце Делчев

[51]) Cf. *Шишманов* 41.

вувале организирана и затворена целина. Новата економска, јазична и национална средина, во која занаетчиите поминувале добар дел од својот живот, придонесувала понатаму врските меѓу членовите на одделните „тајфи" да станат уште поцврсти[52]. Животот во ваквиот вид заедници, релативната изолираност од околниот свет, секојдневната борба за опстанок во непозната и туѓа средина, разните неволи, нужноста да се заштитат личните и еснафските интереси, пред сè од работодателите, ги принудил да побараат и усовршат уште едно средство за одбрана и заштита. И токму јазикот, и тоа таков што би се разликувал од познатите околни, стандардни национални јазици[53], станува значајно орудие за постигнување на оваа цел. Така, јасно изразениот стремеж за лингвистичко диференцирање се јавува главно како резултат на посебниот општествен статус што го имале занаетчиите и како резултат на специфичните економски услови во кои тие живееле. Вакво диференцирање, инаку, среќаваме во слични ситуации и во други јазични средини и тоа доста рано, околу XIV век, на пример, во Франција.

Од југозападна Македонија TJ, посебно тие со кои се служеле ѕидарите, понатаму се ши申еле и распространувале и тоа главно во два правца: кон север и исток, токму онака како што оделе и патиштата на македонските печалбари. Во врска со ова се забележува дека во новите средини TJ понатаму се развиваат дополнувајќи се со нови елементи кои се често карактеристични за новата јазична средина[54]. Поради ова, како и поради низа други иновации, доаѓало до дивергентни појави кои предизвикувале одделување и оформување на нови варијанти, кои не ретко се третираат како посебни TJ.

Кога веќе станува збор за распространетоста на одделните TJ, би можеле да констатираме дека таа е прилично неизедначена. Колку што можевме да забележиме, степенот на распространетоста е во директна зависност од природата на занаетот и начинот на стопанисувањето. Така на пример, со поголема распространетост се одликуваат оние TJ чиишто носители биле не само побројни туку и поподвижни и обратно. Во оваа смисла би изделиле три групи. Првата група би ги опфатила TJ на ѕидарите кои во времето на урбанизацијата на Балканот, а и подоцна, во времето на економското издигнување, претставувале многу барана работна сила. Одејќи од еден градежен објект на друг и и од еден балкански град во друг, тие со себе ги носеле и распространувале и своите TJ. Во оваа група би влегле и TJ на слепците кои, исто така, биле

---

[52]) Cf. меѓу другото Доза, кој вели: „Les argots se développent dans les *milieux isolés* ou se pratique la *vie en commun*" (Dauzat, *Les argots* 15).

[53]) Така на пример низа елементи од бугарскиот јазици во TJ на ѕидарите, преселници од Македонија. Во врска со ова cf. и *Мишев* 185 и 187).

[54]) До Првата светска војна, кога по наредба на тогавашната власт им било забрането движење надвор од родниот крај, гусларот Ванѓел освен Битола, ги посетувал уште и Дебар, Гевгелија, Штип, Куманово како и Приштина, Митровица, Пеќ, Ѓаковица и др. места (*Русиќ—Шмаус* 122).

многу подвижни[55]. Тие одиграле секако значајна улога во пренесувањето и импортирањето на низа фолклорни и јазички елементи од една во друга јужнословенска територија, а исто така, и во пренесувањето и заемањето елементи од ТЈ[56]. Втората група би ја сочинувале помалку распространетите ТЈ какви што биле тие од типот на „терзискиот". Ова затоа што терзиите и абаџиите се движеле главно во најблиската околина на своето село и град или, во најарен случај, на подрачјето на еден поголем економски центар[57]. Од овој тип се секако и „дрндарскиот" и „калајџискиот". Во третата група, меѓутоа, би ги издвоиле оние ТЈ што се јавувале со многу ограничена употреба. Тоа би биле јазиците како „папуџискиот", со оглед на тоа дека работата на папуџиите била често врзана дури само за еден дел од чаршијата на еден град. Таков случај бил на пример со „папуџиското одларе" во Скопје[58] а и по другите градски центри.

Во врска со распространетоста на ТЈ е секако и прашањето за евентуалните контакти меѓу некои од нив. За поставање на ова прашање не наведуваат низа заеднички особености и паралелизми кои се јавуваат кај одделните ТЈ. Би можел да се издели цел регистар на лексички елементи, од домашно и туѓо потекло, од различни семантички групи а исто така и низа слични метафори и компарации, подбор на зборови, основи и морфолошки елементи при образување на неологизми и низа други особености што се јавуваат како заеднички за група блиски или подалечни ТЈ. Нема сомнение дека некои од овие појави би можеле да се објаснат со фактот дека занаетчиите живееле и се бореле за својот опстанок во исти или слични услови и дека според тоа биле исти нивните потреби и желби, иста стварноста од која тргнувале, и според тоа исти, често за нас необични и нејасни, асоцијации. Тргнувајќи од истата јазична материја, своите сфаќања и својот однос кон светот што ги опкружувал тие можеле да ги реализираат со слични јазички средства. Меѓутоа, треба да се одбележи дека постојат и такви особености кои зборуваат за директни меѓусебни контакти и кои ќе можат да се објаснат само како резултат на заемните врски меѓу носителите на одделните ТЈ[59].

7. Прашањето за употребата на ТЈ е секако во тесна врска со претходните прашања. Како што е случај и со најголемиот број арго воопшто, и за ТЈ во Македонија е карактеристична нивната орална употреба. Досега не сме забележале никакви индикации за нивното писмено упо-

---

[55]) На извесни заеднички елементи меѓу „петљачкиот" од Охрид и „гегавачкиот" на Караџика укажуваат и *Русић—Шмаус*, 131—132, а меѓу „питачкиот" од Прилеп и истиот, „гегавачки", укажува *Шишманов* 50. Според *Тројановић* 222, „бошкачкиот" од Дојран, кој не ни е сочуван, имал сличности со „бошкачкиот" од Сиринић и со тој од Неврокопско.

[56]) Cf. *Филиповић* 182.

[57]) Cf. *Шишманов* 34.

[58]) Cf. *Димитријевић* o. c., 31.

[59]) Прашањето за зборообразувањето и збогатувањето на лексиката на македонските ТЈ го разгледуваме посебно во прилогот што ќе се печати во следниот број на ГЗб.

требување[60]. Со оглед на природата на овие јазици, нивниот карактер и намената што ја имале, и пред сè, со оглед на фактот дека нив ги употребувале, главно, неписмени луѓе, постои мала веројатност тие да биле изопшто употребени и во писмен облик. Инаку, ТЈ се предавале на помладите занаетчии исто така по устен пат[61]. Ретки се случаи кога постарите занаетчии не сакале да ги упатат младите чираци во учењето на ТЈ[62].

Како што е познато, ТЈ се употребувале редовно на работа, тогаш кога се сакало нешто да се сокрие од работодателот, домаќинот или непожелните присутни[63]. Инаку, во секојдневниот живот, надвор од работата и дома, занаетчиите го употребувале својот местен говор. Фактот што ТЈ се јавувале како секундарни јазици и што нивната употреба била релативно ограничена на посебни ситуации, придонесувал од своја страна за зачувување на нивниот криптолошки карактер.

Со ТЈ се служеле скоро исклучиво мажите. Меѓутоа се среќаваат податоци од кои се гледа дека некои од нив ги разбирале и употребувале, во многу помала мера и жените. Така на пример, жените ги разбирале, одделните зборови од прилепскиот „папуциски"[64], а во случајот на некои други ТЈ, запишувачите не известуваат дека некои од нив биле толку распространети што покрај мажите и жените, ги разбирале и донекаде зборувале уште и децата. Таков бил случајот и со „брацигoвскиот" и со „дрндарскиот" во Неврокопско[65]. На мислење сме дека во овие случаи имаме една нова фаза од развојот на одделните ТЈ која, во извесна смисла, би можела да се окарактеризира како фаза на нивното раслојување.

Кога станува збор за нивната употреба би требало да се констатира дека имало случаи кога еден ист ТЈ бил „заеднички" за две различни еснафски средини. Таков бил, на пример, случајот со тајниот „терзиски" јазик од Лазарополе и некои други дебарски села, со кој се служеле и алвациите од истиот крај[66]. Поради ова, Арнаудов предлага овој ТЈ да се наречува „терзиско-алвациски"[67]. Макар што запишувачот не дава некои други, подетални информации, би можело да се претположи, поради разликите во двата занаети, дека терзиите и алвациите од овој крај се служеле со еден заеднички основен речнички фонд, а покрај тоа располагале и со низа посебни лексички елементи, чисто технички термини, кои се однесувале поспецијално до нивниот терзиски, односно, алвациски занает. Интересно е да се одбежи дека и терзиите од Невро-

[60]) Така на пример би можел да се извлече цел регистар на зборови што се заеднички не само за една група блиски ТЈ (cf. заб. 55) туку и за поголемиот дел македонски ТЈ и понатаму, и за тие од српското јазичко подрачје.

[61]) Ова е впрочем особеност и на другите арго (cf. Dauzat, *Les argots* 8). Меѓутоа, треба да се одбележи дека во поголемиот број ТЈ се среќаваат зборови што влегуваат во семантичкото поле на „писмо, пишува".

[62]) Cf. меѓу другото *Вукановић*, о. с. 65.

[63]) Cf. *Филиповић, 180, 182.*

[64]) Во врска со ова cf. *Мишев* 155, *Филиповић* 182 и низа други.

[65]) *Шишманов* 34.

[66]) *Шишманов* 41 и *Гбјув* 861.

[67]) Арнаудов, *Таен терзијски* 1.

требување[60]. Со оглед на природата на овие јазици, нивниот карактер и намената што ја имале, и пред сè, со оглед на фактот дека нив ги употребувале, главно, неписмени луѓе, постои мала веројатност тие да биле воопшто употребени и во писмен облик. Инаку, ТЈ се предавале на помладите занаетчии исто така по устен пат[61]. Ретки се случаи кога постарите занаетчии не сакале да ги упатат младите чираци во учењето на ТЈ[62].

Како што е познато, ТЈ се употребувале редовно на работа, тогаш кога се сакало нешто да се сокрие од работодателот, домаќинот или непожелните присутни[63]. Инаку, во секојдневниот живот, надвор од работата и дома, занаетчиите го употребувале својот местен говор. Фактот што ТЈ се јавувале како секундарни јазици и што нивната употреба била релативно ограничена на посебни ситуации, придонесувал од своја страна за зачувување на нивниот криптолошки карактер.

Со ТЈ се служеле скоро исклучиво мажите. Меѓутоа се среќаваат податоци од кои се гледа дека некои од нив ги разбирале и употребувале, во многу помала мера и жените. Така на пример, жените ги разбирале, одделните зборови од прилепскиот „папуциски"[64], а во случајот на некои други ТЈ, запишувачите не известуваат дека некои од нив биле толку распространети што покрај мажите и жените, ги разбирале и донекаде зборувале уште и децата. Таков бил случајот и со „брациговскиот" и со „дрндарскиот" во Неврокопско[65]. На мислење сме дека во овие случаи имаме една нова фаза од развојот на одделните ТЈ која, во извесна смисла, би можела да се окарактеризира како фаза на нивното раслојување.

Кога станува збор за нивната употреба би требало да се констатира дека имало случаи кога еден ист ТЈ бил „заеднички" за две различни еснафски средини. Таков бил, на пример, случајот со тајниот „терзиски" јазик од Лазарополе и некои други дебарски села, со кој се служеле и алвациите од истиот крај[66]. Поради ова, Арнаудов предлага овој ТЈ да се наречува „терзиско-алвациски"[67]. Макар што запишувачот не дава некои други, подетални информации, би можело да се претположи, поради разликите во двата занаети, дека терзиите и алвациите од овој крај се служеле со еден заеднички основен речнички фонд, а покрај тоа располагале и со низа посебни лексички елементи, чисто технички термини, кои се однесувале поспецијално до нивниот терзиски, односно, алвациски занает. Интересно е да се одбежи дека и терзиите од Невро-

---

[60]) Така на пример би можел да се извлече цел регистар на зборови што се заеднички не само за една група блиски ТЈ (cf. заб. 55) туку и за поголемиот дел македонски ТЈ и понатаму, и за тие од српското јазичко подрачје.

[61]) Ова е впрочем особеност и на другите арго (cf. Dauzat, *Les argots* 8). Меѓутоа, треба да се одбележи дека во поголемиот број ТЈ се среќаваат зборови што влегуваат во семантичкото поле на „писмо, пишува".

[62]) Cf. меѓу другото *Вукановић*, о. с. 65.

[63]) Cf. *Филиповић, 180, 182.*

[64]) Во врска со ова cf. *Мишев* 155, *Филиповић* 182 и низа други.

[65]) *Шишманов* 34.

[66]) *Шишманов* 41 и *Гбјув* 861.

[67]) Арнаудов, *Таен терзијски* 1.

копско, според Арнаудов[68] немале свој ТЈ, туку се служеле со „дрндарскиот" од истиот крај. Ова секако поради тоа што во оваа област дрндарскиот еснаф бил поброен. Од овој вид се и податоците што ги дава Гбјув кој нè известува дека со „ѕидарскиот" ТЈ во Прилеп се служеле уште и папуџиите, бојаџиите и терзиите[69] и дека ТЈ на прилепските папуџии имал многу заеднички зборови со „ѕидарскиот" од Дебар[70]. Во оваа смисла е и информацијата што Цепенков му ја дал на Шишманов, а според која казанџиите од Прилеп немале свој посебен ТЈ туку се служеле со ТЈ на папуџиите[71]. Исто така и калајџиите од Велес, според Филиповиќ, немале некој посебен ТЈ, туку се служеле со јазик што бил „исто што и ароманскиот"[72].

Во врска со прашањето за употребата на македонските ТЈ секако дека посебен интерес претставува прашањето за нивното користење во писмениот македонски јазик. По однос на ова прашање, макар што тоа изискува посебни испитувања и анализи, општо земено би можело да се рече дека материјалот од ТЈ досега не е многу употребуван. Така,, како средство за карактеризација и средство за создавање на „couleur locale", елементите од ТЈ се среќаваат многу ретко во јазикот на постарата и поновата македонска литература[73]. Во секој случај, тие ни оддалеку не го заземаат она место во македонскиот литературен јазик какво што го имаат на пример, елементите од францускoто арго во јазикот на Вијон, Рабле или Иго. Меѓутоа, се забележува, дека судбината на одделните лексички елементи од овие јазици во разговорниот јазик е нешто поинаква. Имено, елементите од разните ТЈ се среќаваат најчесто во „фамилијарниот" стил и тоа повеќе кај говорните субјекти од Западна Македонија, каде што всушност влегле како дел од дијалектната лексика. Во врска со нивната денешна употреба забележавме дека тие се здобиле, во новата средина, со посебна експресивност. Тие, од неутрални зборови како што бездруго се употребувале во ТЈ, станале стилски обоени.[74].

8. Прашањето за употребата на ТЈ на македонското јазично подрачје во минатото имплицира и едно друго прашање, а тоа е дали постоел еден ТЈ за секој занает или пак постоеле повеќе ТЈ, односно нивни варијанти, за одделните занаети. Од анализата на податоците што ги среќаваме кај разните запишувачи, се добива впечаток како да се работи, на пример, за еден ист „ѕидарски", односно, ист „папуџиски" ТЈ и така натаму. Некои од запишувачите и информаторите дури овој факт посебно го истакнуваат. Таков е, на пример, податокот што ни го дава Шишманов,

---

[68]) ibid. o. c., l. c.
[69]) ibid., o. c., l. c.
[70]) *Гбјув* 843 (забелешката).
[71]) ibid., o. c., 842.
[72]) *Шишманов* 34.
[73]) *Филиповиќ* 182.
[74]) Сп. на пример кај Блаже Конески: „Стариот бил мајстор. Тој кажуваше како правеле негде мовче, па едните крадат кочани, а другите од скелето гледаат наоколу и ако се зададе газдата, Турчинот, тие се разбираат на *бошкачки јазик*: *Еј лупари, брееј, гура лајче*". (курзивот мој) *Закланото крувче*, Лозје, Скопје 1967, 96.

а според кој Цепенков бил на мислење дека постои еден ѕидарски, „општодулгерски" ТЈ кој се зборувал „во цела Македонија, Тракија и Бугарија"[75]. Во оваа смисла, а не е исклучено дека и поттикнат од ова тврдење се искажува и Гбјув во трудот *Принос към българските тайни езици*, каде во главата *Дулгерски език*[76] се собрани околу 360 збора што авторот ги запишал во Софија од мајстори ѕидари кои потекнувале од разните краеви на Македонија[77]. Токму поради ваквото третирање на материјалот без временска и просторна перспектива, Гбјув, во овој инаку значаен прилог, доаѓа во ситуација да има, на пример, и по дваесетина збора, синоними за означување еден ист поим или предмет — нешто што е невообичаено дури и за „природните" јазици кои се одликуваат со големо лексичко богатство. Всушност, се работи за материјал кој им припаѓал на повеќе варијанти, односно повеќе „ѕидарски ' ТЈ што се употребувале во разните краеви на Македонија и во разните периоди од нивниот историски развој. Тргнувајќи само од претпоставката дека се работи за еден ист „дулгерски" ТЈ тој сиот собран лексички материјал го дава во хоризонтала[78].

Во однос на ова прашање за дивергентниот развој на ТЈ би можело да се претположи дека во почетокот постоел еден ТЈ кој можел да послужи како „langue source". Со раселувањето на населението и работењето во разните краеви на Балканот, со текот на времето, дошло до дивергентен развој при што се одделувале разни варијанти кои понатаму продолжиле да се развиваат по својот сопствен пат до оформувањето во посебни јазици. Таков би бил, на пример, случајот со „брациговскиот" ТЈ кој бил пренесен во родопското село, од мајстори преселници од Костурскиот крај[79]. Како поткрепа на една ваква претпоставка би можел да се приведе и случајот со „ѕидарските" ТЈ од Крушево, Битола, Велес, Неврокоп и други места, каде се работело за преселници од Дебарскиот крај. Овој факт, како и присуството на голем број лексички елементи од албанско потекло во сите „ѕидарски" ТЈ, не упатува секако на барање на „langue soucre' на територија која била населена со хетерогено население, меѓу кое процентот на субјекти со говорен албански јазик бил прилично голем.

За формирање на разни варијанти и одделни ТЈ придонесол секако и фактот што се работи за „јазици" со отворен систем, јазици кои се упо-

---

[75]) Така на пример *шиттнува* „продава" но, со нијанса на пејоративност: „измамува", „продава со измама"; *манук* „човек" но повеќе: „пријател, љубовник" како и *манука* „жена", „пријателка, љубовница".

[76]) *Шишманов* 37.

[77]) *Гбјув* 843—860.

[78]) ibid., o. c., 844.

[79]) И покрај тоа што некои од овие јазици функционирале во една поширока област, базирајќи се врз лексичкиот материјал и литературата со која располагаме, на мислење сме дека би било тешко во моментов да се претположи дека некој од нив бил толку познат и распространет што би можела да му се припише улога каква што ја имаат некои хибридни јазици, на пример, макар што во извесна смисла разните „ѕидарски" ТЈ, поради бројноста на говорните субјекти и нивната распространетост, даваат можности за една таква претпоставка.

требувале и пренесувале по устен пат и каде што активниот однос на говорниот субјект бил редовно присутен. Оттаму се забележани и во многу блиски села разни варијанти, односно разни TJ[80].

9. Во склопот на оваа проблематика не помалку значајно место зазема и прашањето за времето кога се појавуваат TJ. За жал, запишувачите не ни даваат доволно информации за ова прашање. Доколку некои од нив и обрнувале внимание на овој момент, тие од своите информатори, како што не известуваат, добивале редовно многу воопштени и неопределени одговори, меѓу кои најчесто „одамна", „од старо време" и слично. Но, и ваквите непрецизни одговори донекаде нè упатуваат во нивното хронолошко ситуирање.

К. Јиречек во спомнатата студија од 1884 г., на пример, зборувајќи за населението во Брацигово, меѓу другото констатира дека македонските преселници дошле таму стотина години порано[81], што би значело некаде околу 1780 година. И мислењето на Мишев е приближно исто (според него, околу 1730 година[82]. Нема сомнение дека TJ што со себе го донеле од Костурско[83] бил во жива употреба барем неколку децении порано во нивниот роден крај. Во времето на Али-паша Јанински и неговиот татко, забележани се инаку значајни преселувања. Во овој период е забележано и преселувањето на повеќе мијачки ѕидарски фамилии од селата Тресонче, Могорче, Осој и Гари, во Велешко[84], факт кој би ни помогнал за определување појавата на „ѕидарскиот" TJ во Велешко. За поблиското датирање на некои други TJ од Македонија би можеле да ни помогнат и резултатите од проучувањето на економскиот живот како и етнолошките и етнографските изучувања на одделните области.

Во врска со сето ова би можеле засега да претположиме дека како време на појавата на поголемиот дел TJ, особено, за ѕидарските од Дебарскиот крај, може да се земе најдоцна втората половина на XVII век. Од овој период, TJ се развиваат и распространуваат понатаму за да ја достигнат својата кулминациона точка во последните децении на минатиот век, во време кога започнува и нивното регистрирање. Со знатно намалена употреба и фреквенција, тие се среќаваат и во периодот меѓу двете војни за да исчезнат од активна употреба по Втората светска војна во новосоздадените општествени и економски услови.

---

80) Во врска со крајот од кој потекнувале Јиречек не известува: „Ihre alte Heimath ist das Gebiet von Kastoria (slav. Kostur, Landschaft Kostursko) und zwar die Dörfer Slimnica, Omutsko und Orešec"). o. c. 100.

81) Спореди ги на пример „бошкачки" и од Јанче, од Ростуше, села кои се наоѓаат во непосредна близина на Дебар. Во врска со ова cf. и мислењето на *Тројановић* 222.

82) По однос на ова прашање Јиречек во 1883—1885 г. го констатира следново: „Die Einwohner zerfallen in zwei Theile, welche sich durch Dialect und Kleidung (besondere die weiblichen Costüme) klar unterscheiden, in die rhodopischen Altbürger und die macedonischen Einwanderer. *Die letzteren kamen von nicht ganz 100 Jahren, einige früher, andere später, zum Theil erst in der Zeit des berühmten Ali Pascha von Janina*" (o. c.,).

83) И податоците што ни ги дава *Мишев* во 189 г. се приближно исти: „*Не йорано отъ преди 150 години въ него с се преселили из Македонич българи македонци, наричани отъ тукашните „арнаути"*. (o. c. 181).

84) *Филиповић* 179.

*Olivera Jašar—Nasteva*

## SUR LES LANGUES SECRETES MACEDONIENNES

(*Résumé*)

Dans la présente contribution, l'auteur examine certaines questions relatives à l'apparition des langues secrètes en Macédoine, à leur évolution, à leur distribution et à leur emploi.

Partant des matériaux lexicaux qu'offrent les autres 'angues secrètes balkaniques, l'auteur avance l'opinion selon laquelle il existerait dans les Balkans une région plurilingue considérable se caractérisant par un nombre important de langue secrètes. Cette région comprend, selon l'auteur, deux zones: l'une embrassant au sud l'Epir, la Macédoine et l'Albanie du sud-est, l'autre englobant, au nord, le Kosovo la Serbie du sud, et le nord-est de la Bosnie. On peut considérer ces zones comme deux centres d'irradiation d'où les langues secrètes se propageaint sur le reste du territoire balkanique.

L'auteur constate qu'à la suite d'une série de facteurs favorables, un grand nombre de langues secrètes ont pu se développer dans le sud-ouest du territoire macédonien. Pour ce qui est du degré de leur diffusion, on peut dire qu'il est assez inégal étant en dépendance directe de la nature du métier et du nombre de locuteurs. L'auteur distingue trois groupes de langues secrètes employées en Macédoine.

Une des questions qui attire l'attention de l'auteur est celle de savoir si, dans les cas de différenciation au sein d'un même groupe artisanal, il a existé autrefois, une langue-source.

Quant à l'époque où les langues secrètes ont fait leur apparition sur le territoire linguistique macédonien, l'auteur estime qu'on peut la situer dans la seconde partie du XVIIe siècle au plus tard.




- zidarski
- papudžiski
- terziski
- terz.-alvadžiski
- pitački
- cigularski
- drndarski
- kalajdžiski
- likarski
- mutavdžiski
- kopaničarski
- lastovečki

*Д-р Радмила Угринова—Скаловска*

# ТРАГИ ОД ГЛАГОЛСКАТА ПИСМЕНА ТРАДИЦИЈА ВО МАКЕДОНСКИТЕ КИРИЛСКИ ТЕКСТОВИ ОД 12 И 13 ВЕК

Општоважечка е констатацијата дека најстарата словенска писмена традиција во Македонија, што се одвивала главно во рамките на Охридската книжевна школа на Климента е превосходно глаголска. Глаголицата, писмото што го создал Кирил, е „највидлив израз" на „доследното продолжување на делото на Кирила и Методија"[1]. Траењето на оваа традиција се согледува во неколкуте значајни глаголски ракописи настанати во периодот од крајот на X и почетокот на XI век, а што носат видливи македонски одлики, на пр. Асемановото евангелие и двата синајски ракописи (Синајскиот псалтир и Синајскиот требник).

Од друга страна состојбата на епиграфиката што датира од овој период не придонесува ни малку за збогатување на нашите сознанија за размерите на употребата на глаголицата кај нас. Напротив, ако ги исклучиме двата досега познати глаголски натписи, едниот во манастирот св. Наум во Охрид, на двата мраморни столба[2], и новопронајдениот глаголски натпис во музејот во Прилеп, кој чека на своето разгатнување и објавување, а што се однесуваат на истиот период од кој потекнуваат споменатите книжевни споменици, состојбата на глаголската епиграфика, т. е. речиси нејзиното отсуство, наспроти побројните кирилски од тоа време, поставуваат некои прашања во врска со таа состојба. Вј. Штефаниќ[3] се сомнева во достатноста на образложението дека глаголицата се употребувала како црковно писмо, а дека кирилицата рано станала писмо на администрацијата. Наспроти ова стои мислењето на Б. Конески во врска со кирилското писмо од Самуиловата плоча, дека тука се работи за доста јака традиција да се пишува по словенски со грчко писмо и не само во Бугарија, туку и во Македонија и дека таа традиција припомогнала за истиснување на глаголицата и од нашата земја. Кон 12 век кирилицата

---

1. Блаже Конески, Охридската книжевна школа, Зборник Словенска писменост, 1050-годишнина на Климент Охридски. Охрид 1966, стр. 58.

2. Вјекослав Штефаниќ, Првобитното словенско писмо и најстарата глаголска епиграфика, споменатиот зборник, стр. 25.

3. Вјекослав Штефаниќ, таму.

и кај нас се јавува веќе како азбука во нормална употреба[4]. Оваа констатација на Б. Конески ќе ја потврдат и фактите што следат во овој прилог.

Излегува на лице една интересна состојба според познатите досега книжевни и епиграфски споменици од најстариот период на словенската писменост кај нас: додека епиграфските споменици се јавуваат, макар и во мошне ограничен обем, паралелно, на двете азбуки, кај книжевните текстови случајот е поинаков: крајот на 11 век претставува и крај на глаголските ракописи, а почекотот на 12 век, почеток на кирилската писмена традиција во текстовите. Додека охридските глаголски натписи се тукуречи врсници со кирилските (Варошкиот од 996, Самуиловиот од 993, Битолскиот од 1016—1018), со Синајските ракописи и Асемановото евангелие завршува глаголската писменост, за на нив да се надоврзе Добромировото евангелие од почетокот на 12 век, на преминот од стариот канонски, кон средниот период од старословенскиот јазик. Тоа би значело дека во Македонија канонскиот период се поклопува со глаголскиот, а дека средниот започнува со кирилскиот.

Вака претставена сликата на најстарата словенска писменост кај нас дава впечаток на остар премин од глаголица кон кирилица. Но дека таков заклучок е пребрз покажуваат кирилските книжевни текстови од 12 и 13 век, што без сомневање се надоврзуваат на книжевните традиции на Охридската школа. Тоа важи за книжевните текстови од 12 век во поголема и за оние од 13 век во помала мерка.

Пред сè и од посебно значење се архаичните особености на кирилометодиевскиот јазик во македонските ракописи од 12 и 13 век, што потешко се напуштале одошто глаголицата[5]. Но тие особености во моментов ќе ги оставиме настрана и ќе обрнеме внимание на остатоците од глаголско писмо во некои кирилски споменици од тоа време, а што се манифестираат на неколку начини: со вметнување на глаголски букви или зборови пишувани со глаголица, лигатури по углед на глаголските, нацрти на некои кирилски букви оформени според глаголските, мешање на бројната вредност на кирилските букви со тие во глаголицата, некои ортографски елементи, како на пример правописот на є и ѥ, разликувањето, односно неразликувањето на ѣ и ꙗ и сл.

Од дванаесеттиот век за нас се најинтересни во овој поглед Охридскиот апостол и Битолскиот триод, иако повремено им обрнуваме внимание и на некои други ракописи од тоа време, а од тринаесеттиот — Болоњскиот псалтир, Македонското евангелие на поп Јована, Вранешничкиот апостол, Битолскиот изборен октоих и некои други. Овие неколку ракописи се одбрани без претензии за некоја исцрпност, но со уверување дека и тие се достатни за создавање на одредена слика за патиштата во заменувањето на глаголицата со кирилица кај нас.

Дванаесеттиот век со двата погоре наведени ракописи пружа извонредна слика за уште живата употреба на глаголското писмо, толку

[4]. Б. Конески, таму, стр. 59.

[5]. Б. Конески, таму, стр. 59.

повеќе што се обата од западномакедонско јазично подрачје, со сите карактеристики (ортографски и јазични) на охридскиот книжевен круг.

Во Охридскиот апостол[6] глаголските вметнувања се мошне чести и тие им го свртуваат вниманието на сите иследувачи[7] и на тој споменик, и на целокупната наша стара книжевна продукција. Глаголските вметнувања во него изиграле важна улога во сите нивни обиди за определување староста на ракописот посебно, и на глаголската азбука општо.

Со глаголица во Охридскиот апостол се напишани последните 6 реда од обратната страна на 13 лист и првите 9 реда на 14 лист, 13 реда на обратната страна од 99 лист и на уште четири места одделни букви или цели зборови. Едно од нив е на 101 лист, името на Климента, во заглавието на текстот што се чита на денот посветен нему. Глаголските вметнувања се среќаваат во сите три ракописи од тројцата пишувачи што работеле на Охридскиот апостол, но е интересно дека познавањето на глаголицата кај одделните пишувачи било различно: додека главниот пишувач[8] слободно и вешто ги заоблува глаголските букви покажувајќи несомнена извежбаност, првиот пишувач ги предава глаголските букви во несмасна форма, со груби агли (спореди ја обратната страна од 99 лист со обратната страна до 13 лист и 14). Анализирајќи ги нацртите на глаголските букви во Охридскиот апостол Ст. Кульбакин[9] заклучува дека нивните форми се доближуваат делумно до глаголските нацрти во најстарите споменици (Зогр. и Клоц.), но почесто до македонските споменици од подоцната епоха (Син. пс., помладиот дел од Зогр.) и особено до најстарите хрватски глаголски текстови. Оттаму тој установува постоење на тесна врска помеѓу доцната македонска глаголица и најстарата хрватска глаголица, но со право се оградува од можноста за утврдување на хронолошки редослед помеѓу едните и другите. Најмали се можностите за правење паралели со глаголските редови од првиот пишувач, кај кого глаголските букви се толку искривени и невешто предадени, што не е возможно никакво споредување. Оттаму може да се изведе заклучок дека главниот пишувач убаво ја знаел глаголицата и употребувал нацрти какви биле тогаш вообичаени, а првиот пишувач, не знаејќи ја добро, се поведувал по глаголската предлошка и ги прецртувал буквите.

Факт од особен интерес е што во глаголските вметнувања во Охридскиот апостол не е спроведено т. нар. мешање на носовките, кое инаку, во останатиот текст е спроведено според познатите утврдени принципи

---

[6]. С. М. Кульбакин, Охридская рукопись апостола конца XII века, Български старини кн. III, София, 1907.

[7]. В. И. Григорович, Очерк путешествія по европейской Турціи, 1848; — О древней письменности Словян, Ж. М. Н. П. 1852; П. J. Шафарик, Pohled na prvověk hlaholského písemnictví, Časopis Českeho Museum, 1852 и др.

[8]. Како што е познато, Охридскиот апостол го препишувале тројца препишувачи. На првиот му припаѓаат првите 15 листа, потоа започнува „главниот" (втор по ред) препишувач од 16 лист кој препишал најголем дел од книгата; само третиот лист и дел од четвртиот ги препишал третиот пишувач.

[9]. Ст. Кульбакин, Охридская рукопись...

што одразуваат состојба на живиот народен говор. Исклучоците од тие правила за употребата на носовките што се наоѓаат токму во глаголските вметнувања, укажуваат на механичкото однесување кон глаголската предлошка во која секако имало правилна употреба на овие знаци.

Б. Велчева во својот прилог објавен во Български език, XVI, за 1966, кн. 1[10], ги разгледува глаголските нацрти на носовките и се обидува да ја утврди нивната фонолошка вредност, тргнувајќи од нивната дијалектна замена во охридскиот говор, но нејзиното објаснување страда од извесна нејасност, толку повеќе што инсистира на сето згора, и на „еднојусовиот" правопис на апостолот.

Иако нема сигурна основа да се изведуваат некои посебни заклучоци од пишувањето на името на Климента со глаголски букви (на 101 л., на денот на поменот на Климента — 8. XII/25. XI стои:

мца с̃те ·кг· [illegible] [illegible] . . .

па се наметнува помислата дека глаголицата овде е употребена можеби во знак на особена почит кон светецот.

Друг текст од 12 век што исто така пружа прилично јасна слика за постепеното изместување на глаголицата од страна на кирилицата е Битолскиот триод, малку разгледуван и малку познат македонски ракопис кој содржи мошне интересни јазични црти и во основниот текст (посниот триод) и во бројните приписки[11]. И Ј. Иванов, и Б. Цонев го истакнуваат мислењето дека овој ракопис е препишан од постара глаголска предлошка, судејќи по многубројните глаголски редови растурени низ целиот ракопис; од 101 лист од целиот ракопис, од кои многу се оштетени и тешко читливи (судејќи по фотокопиите на Институтот за македонски јазик), на 51 место има по повеќе редови испишани со глаголица. Од нив се гледа дека препишувачот ги пишувал со глаголица и формите во кои се одразени извесни гласовни, одн. ортографски промени, својствени на средниот период, како што е на пример мешањето на носовките. Ова е една од битните разлики помеѓу Битолскиот триод и Охридскиот апостол. На пр., на 30 лист најдуваме: [illegible] (ѡбраштаѫштѧѧ) а на 100 лист: прѣпо [illegible] [illegible] (прѣпоѣсашѧ сѧ).

За овој ракопис е интересно што многу често зборовите или речениците се започнати со кирилица, а завршени со глаголица: пощениемь припа [illegible] [illegible]; подви [illegible] итн.

---

[10]. Б. Велчева, Въпроси на късната глаголица. Носовките в първия почерк на Охридския апостол.

[11]. Й. Ивановъ, Български старини изъ Македония, София 1931, стр. 452; Б. Цоневъ, История на българский езикъ, т. I, София 1940.

Глаголското писмо во Битолскиот триод е аглесто со извесни елементи на обла глаголица, па и овие нацрти на буквите наведуваат на мисла за врска со хрватската глаголица, како што е случај со Охридскиот апостол.

Споменициите од 13 век ја одразуваат глаголската писмена традиција во многу поограничен обем и тоа главно во некои ортографски црти.

Болоњскиот псалтир, еден од најинтересните текстови од 13 век, препишуван во охридското село Рамне, како што се кажува во една приписка во него, и кој јазично ги носи сите одлики на охридската книжевна школа, во поглед на глаголските вметнувања е мошне сиромашен, иако бисме ги очекувале во поголем број. Затоа веројатно и Б. Цонев (История на българский езикъ, т. I, София 1940, стр. 171) си позволил да каже дека е препишан од глаголски оригинал и дека тоа го заклучил од многубројните глаголски вметнувања. Очигледна е, а тоа го потврдува и И. Дујчев во своето најново издание на овој ракопис, произволноста на оваа изјава на Цонев, кој сигурно не го видел оригиналот на ракописот.

Иако Болоњскиот псалтир не е помлад од Охридскиот апостол за повеќе од педесетина години, според датирањето на нивните иследувачи[12], тој временски интервал бил достатен за неговото многу големо графичко оддалечување од глаголицата, што не би требало да го очекуваме според неговата провениенција. Имено, во Болоњскиот псалтир има глаголско вметнување само на едно место и тоа кај четвртиот (според поделбата на Шчепкин) пишувач, на обратната страна од 157 лист, во толкувањето кон 96 псалм, стих 9 б. и некои букви во првиот збор од толкувањето на следниот псалм. Од снимките на изданието на И. Дујчев[13] и од приложените таблици кај В. Шчепкин[14] може да се прочита следниот текст пишуван со глаголица: м'ѣнитъ во ѫ богъї

[illegible]
[illegible]
[illegible]

в [illegible] в [illegible]въшии...

Во текстот на псалмите, во колоните од десната страна на ракописот, како и во толкувањата кон нив, нема ниедно глаголско вметнување кај првите тројца пишувачи. Тоа важи и за текстот на псалмите кај четвртиот пишувач. Ако бисме сакале да ја протолкуваме оваа појава, би требало да претпоставиме дека таа е одраз на толку висок степен на писменост на сите пишувачи, што можеле да се сочуваат од механичкото влијание на глаголската предлошка, ако споменикот е препишуван од

---

12. В. Јагиќ, Psalterium Bononiense, Vindobonae, Berolini, Petropoli 1907, В. Шчепкин, Болоньская псалтырь, Санктпетербург 1906; Ст. Кульбакин, Охридская рукопись...

13. И. Дуйчев, Болонски псалтир, Български книжовен паметник от XIII век, БАН, София 1968.

14. В. Шчепкин, споменатото дело.

глаголица, или пак како резултат на посебно внимание со кое е препишуван текстот поради неговата намена. Тоа било особено нужно, дека за 13 век треба секако да се претпостави сè поретко познавање на глаголицата. Но исто толку е наметлива и претпоставката дека тука просто се работи за желба од страна на четвртиот пишувач да се пофали со знаењето на глаголицата, а дека отсуството на такви вметнувања во останатиот текст е поради тоа што Болоњскиот псалтир бил препишуван од кирилска предлошка во која веќе било свршено со селекцијата на глаголските графички елементи. Вака ја толкува појавата на глаголските вметнувања во Болоњскиот псалтир и Шчепкин[15], кој за другите глаголски влијанија во графиката вели дека се заеднички за сета македонска кирилска писменост општо.

Кон овие книжевни споменици се придружува и одломката од Октоих од збирката на Семинарот за југословенски книжевности на Филозофскиот факултет во Скопје, инв. бр. 1511. Неа ја објави и ја обработи Б. Конески[16]. Врз основа на јазичните и ортографските белези се гледа дека се работи за еден кирилски текст настанат во кругот на охридската книжевна школа во 13 век. На предната страна од вториот лист, ред 19, со глаголица стои напишано во продолжение на кирилскиот текст:

не ѿтъıми ѿ на҃ лиц҃ [illegible] ·:·

Се работи за подоцнешен преоден тип аглеста глаголица со елементи на обла, како во Битолскиот триод и во Охридскиот апостол (особено е показателна формата на В — [illegible] и на А — [illegible] со додолу спуштените вертикални извивки на хоризонталната пречка, како што се среќаваат во хрватскиот епиграфски материјал од 12 век). Има замена ѧ > ѫ : твоѭ, f. gen. sg. и во глаголскиот текст, па и тоа ја потврдува определбата на овој ракопис како охридски.

Иако излегуваат надвор од рамките на овој преглед, посебно се интересни глаголските записи и вметнувања во Изборниот битолски октоих од втората половина на 13 век од збирката на ЈАЗУ (IIIа, 45—46)[17]. Овие записи сите заедно В. Мошин ги датира во 15—16 век и од нив се гледа дека пишувачот не ја знаел гласовната вредност на глаголските букви, но им ја одредувал истата, споредувајќи ја погрешно бројната вредност на кирилските букви со таа на глаголските. На една приписка на 74 лист е испишан и почетокот на глаголската азбука.

Покрај глаголските вметнувања, на мошне тесна, ако не и директна врска со глаголската писменост укажуваат и начинот на поврзувањето на лигатурите и системот на натпишувањето на одделни букви над

---

15. В. Шчепкин, споменатото дело, стр. 141, фуснота.

16. Блаже Конески, Една одломка од XII век — споменик од Охридската школа, Годишен зборник на Филозофскиот факултет, кн. 3, Скопје, 1950.

17. V. Mošin, Ćirilski rukopisi Jugoslavenske akademije, Zagreb 1955. knj. I, str. 204, br. 137.

редот. Бројните глаголски лигатури во Битолскиот триод имаат свои соодветни кирилски во истиот текст:

(мл) (дв) (ѿ)

Но посебно се интересни надредните букви и лигатурите во Болоњскиот псалтир. Сите сочетанија со надредно *О* во него со ретки исклучоци имаат прототипови во глаголските лигатури и укажуваат на зависноста на овој систем од глаголскиот. Покрај лигатурите со надредно *О*, распространети се и други (на пр. МЛ, ЛД, ЕМ итн.) кои, како и онаа со *О* се засновани на поврзувањето на заедничките елементи што ги имаат и во глаголицата и во кирилицата.

И некои нацрти на одделни кирилски букви укажуваат на глаголско влијание. Особено паѓа в очи нацртот на (:) во Охридскиот апостол, Битолскиот триод и Болоњскиот псалтир, кој јасно упатува на својот глаголски прототип. Во Битолскиот триод, во кирилскиот текст редовно го наоѓаме нацртот за ери на начин според глаголскиот: ъи ().

Во Болоњскиот псалтир, посебно во толкувањата што му се припишуваат на четвртиот пишувач (од 127 лист до крајот), интересни се нацртите на буквите *Т* и *Д*. Имено, *Д* со својот заоблен горни дел и со ноженца свиткани навнатре, често оформени како исполнети круженца, многу напомнуваат на глаголскиот нацрт на буквата ( : ), а Т со кратко стебленце што виси на редот и со краиштата на хоризонталната пречка, завиени надолу и кон внатре, исто така напомнува на глаголскиот нацрт на таа буква ( ; ). Поточно, обете букви изгледаат како преодни облици од глаголските кон кирилски.

Општо е распространето во кирилските текстови употребувањето на знакот ѕ со бројна вредност 6, како во глаголицата. Ова го наоѓаме и во Охридскиот апостол, и во Болоњскиот псалтир (освен кај четвртиот пишувач), Македонското евангелие на поп Јована, Вранешничкиот апостол, а освен нив и во многу други текстови од тоа време, па и тоа би требало да се сфати како нивна заедничка црта што ги води кон глаголски предлошки, директно или индиректно. Вториот пишувач од Охридскиот апостол е особено зависен од глаголската нумерација што се гледа и од овој пример: въ по^к^ ·г҃· нѣ. каде на буквата ·г҃· тој ѝ придава бројна вредност 4, како во глаголицата.

Зависноста од глаголската нумерација се гледа и во еден ракопис понов од Охридскиот апостол. Во Вранешничкиот апостол Б. Конески[18] ја наведува оваа интересна грешка во текстот на апостолот што произлегува од непознавањето на бројната вредност на глаголските букви. Во Дејан. XIII во Вран. ап. стои: и разори же ѧзыкь вь земи... наспроти и разори ·ѕ҃· ѧзыкъ во Охридскиот апостол и во други современи ракописи на Апостолот. Партикулата же во Вранешничкиот апостол се јавила поради погрешното читање на глаголското (ж) место број 7.

[18]. Б. Конески, Вранешнички апостол, Скопје 1956, стр. 59.

Во истиот ракопис смешувањето на нацртите од некои букви (на пр. глаголските Н и Д со кирилските Т и П) исто така довело до погрешно предавање на броевите.

Од ортографските елементи што укажуваат на врски со глаголицата најважно е секако отсуството на прејотираните вокали ѥ, ѩ, ѭ во повеќето од ракописите од овој период. Во Охридскиот апостол ѥ се среќава мошне ретко, инаку секогаш место него стои є. Во Битолскиот триод без исклучок се пишува само є. Така е и во Добромировото евангелие во кое обајцата препишувачи доследно се служат само со є место обата знака[19].

Во Болоњскиот псалтир употребата на прејотирано ѥ е различна кај одделните препишувачи: додека кај првиот препишувач ѥ се среќава само двапати, вториот пишувач го употребува редовно, особено во почетокот на работата, и не го меша со є: четвртиот пишувач пак покажува колебање и несигурност во употребата на обата знака што покажува дека неговиот жив говор уште немал потреба од такво разликување.

Вранешничкиот апостол[20] разликува два знака: є, ѥ, но нивната употреба не е установена зашто има колебања кај исти зборови (ѥго и єго, ѥсть и єсть). Употребата на є без прејотација е далеку пораспространета во овој споменик за сметка на прејотираното ѥ. Исто така и Македонското евангелие на поп Јована[21] ги разликува обата овие знаци, но и во него употребата на прејотираното ѥ е потполно неустановена: тоа се јавува почесто во почетокот на зборот, но паралелно со є без јотација (єтєрь : ѥтєрь, єго: ѥго), но мошне ретко во средината на зборот. Фреквенцијата во употребата на ѥ на одделни страници Мошин[22] ја доведува во врска со влијанието на предлошката.

И мешањето во употребата на ѣ и ꙗ мнозина иследувачи на книжевните споменици од 12 и 13 век го земаат како една од најважните црти што се дојдени под влијание на глаголската писмена традиција. Ова особено може да се разгледува во поголем обем во текстовите од 12 век, додека кај оние од 13 век често доаѓа до израз развиток типичен за македонските дијалекти кој се покажува во мешањето ѣ : ѧ: є, па смешаната употреба на ѣ и ꙗ доколку ја има треба да се сфаќа како далечен одглас од глаголската традиција (во глаголицата за ѣ и ꙗ има само еден знак ⰰ). Така, за обајцата пишувачи на Добромировото евангелие ѣ зад вокал се употребува редовно место ꙗ: творѧѣ, благаѣ. Понатаму, Јагиќ укажува дека за обајцата пишувачи знакот има уште една гласовна вредност (ě) и дека тие го употребуваат на етимолошкото место.

---

19. V. Jagić, Evangelium Dobromiri, Sitzungsberichte der phil.-hist. Classe der k. Akad. der Wissenschaften, Bd. 138, Wien, 1898.

20. Б. Конески, Вранешнички апостол, стр. 14.

21. В. Мошин, Македонско евангелие на поп Јован, Скопје 1954, стр. 42.

22. В. Мошин, таму.

Охридскиот апостол стои наспроти овој ракопис, во кој сите негови препишувачи остро го разликуваат ѣ од ꙗ. Обете букви се употребени строго разграничени на нивните етимолошки места, со ретки исклучоци кај првиот пишувач.

И Болоњскиот псалтир и Македонското евангелие на поп Јована покажуваат колебање во употребата на ѣ и ꙗ, но и во обата текста и кај сите пишувачи на Болоњскиот псалтир ѣ се пишува редовно зад палаталните л҄, р҄, н҄, с҄:

волѣ, морѣ, конѣ, всѣ (Бол пс.)

римлѣне, оставлѣнѣ (поп Јован).

Овој иако доста бегол преглед на дел од македонските книжевни текстови од 12 и 13 век позволува да се изведат одредени заклучоци во поглед на нивната врска со постарата глаголска книжевна писменост во Македонија:

Постепеноста во заменувањето на глаголицата со кирилица е очигледна во кирилските ракописи и таа се огледува во спомениците од 12 век во бројните глаголски вметнувања: тие се понекогаш резултат на механичко поведување по предлошката, но некогаш не е исклучено дека се работи за свесно експонирање на познавањето на друго писмо освен кирилското — глаголско — кое секако имало одреден обем на употреба како што се гледа од некои места во Охридскиот апостол (главниот пишувач). Во 13 век само Болоњскиот псалтир има на едно место глаголски вметнувања, кај другите споменици такви нема. Но стои укажувањето дека глаголицата била позната, не само од глаголското вметнување во Болоњскиот псалтир, туку и од доста поновите глаголски приписки во Изборниот окоих од Битолско од крајот на 13 век, што го спомнавме понапред.

Додека за текстовите од 12 век може со поголема сигурност да се зборува за глаголски предлошки од кои се препишувани, поради поголемиот број глаголски црти во нив, за текстовите од 13 век таа можност е речиси сосема исклучена поради сè помалиот број на такви елементи, па треба да се претпостави дека врската со глаголската писменост кај нив е посредна.

Ортографските елементи за кои би можело да се каже дека се дојдени под влијание на глаголицата во спомениците од 12 век покажуваат поголема доследност во употребата, додека во оние од 13 век таа е расколебана и недоследна. Тука е важно да се потцрта сè помалиот обем на застапеност на некои такви црти, а кај некои и нивно потполно исчезнување.

Најдолго се задржало угледувањето на глаголската писменост во однос на лигатурите и бројната вредност на буквите. Врската со глаголицата во поглед на последниве често се открива и од нивната погрешна употреба.

*Радмила Угринова—Скаловска*

# СЛЕДЫ ГЛАГОЛИЧЕСКОЙ ПИСЬМЕННОЙ ТРАДИЦИИ В МАКЕДОНСКИХ КИРИЛЛОВСКИХ ТЕКСТАХ 12 И 13 ВВ.

*Резюме*

В настоящей статье рассматривается состояние самых древних литературных и эпиграфических памятников Македонии с точки зрения употребления двух древних славянских алфавитов. Автор пришел к выводу, что в то время как эпиграфические памятники в начале славянской письменности в Македонии были писаны одновременно и кириллицей и глаголицей, литературные памятники того же времени показывают несколько иное положение: до начала 12 столетия они писаны глаголицей, а с того времени начинается употребление кирилловскаго письма. Однако, нельзя сказать, что заменение глаголического письма кирилловским в Македонии совершилось резко. Кирилловские рукописи 12 и 13 вв. показывают каким способом древние писцы и переписчики, знавшие одновременно оба алфавита, постепенно покидали глаголицу, заменяя ее кириллицей: это положение частью отражается в некоторых орфографических манерах, или глаголических словах, а иногда даже строках, которые вписаны в кирилловский текст. Кирилловские памятники 12 ст. обнаруживают больше таких черт, чем памятники 13 ст. Памятники списанные позже указывают на связь с глаголицей очень рядко, но эти черты все же видны даже в конце 15 ст. Привязанность писцов к глаголице особенно обнаруживается в письменных памятниках, являющихся представителями Охридской литературной школы.

*Борис Марков*

# ГЛАГОЛСКИОТ ВИД ВО РУСКИОТ ЈАЗИК СО ОГЛЕД НА МАКЕДОНСКИОТ

Меѓу категориите што ги карактеризираат глаголите како посебен вид зборови тешко може да се издели која е посуштествена, бидејќи секоја од нив е составен дел на глаголот. Сепак, општо земено, проблематиката на видот е изгледа значително поширока и посложена од повеќето глаголски категории. Во однос на последниве, видот се карактеризира пред сѐ со тоа што е содржан во основата на глаголот и претставува негово постојано својство, така што надвор од него нема ниеден глагол. Но, макар што како категорија им е својствен на сите словенски јазици, кое и тука укажува на нивната сродност и близост, сепак во секој од нив има свои специфичности и особености. Ова, според Белиќ, доаѓа оттаму што „иако је принцип глаголског вида исти у словенским језицима, ипак га је сваки од њих применио на свој начин"[1]), кое во случајов не можело да не предизвика извесни разлики меѓу нив. Затоа неземањето предвид на разликите во видот би значело затворање очи пред еден факт, кое секако не води кон добро познавање на овој или оној словенски јазик, особено кога се работи за неговото активно владеење.

Проблемот на глаголскиот вид во рускиот јазик е специфичен во однос на македонскиот и другите јужнословенски јазици, меѓу другото, во тоа што е сврзан со образувањето на идното време, кое во овој јазик истапува со две форми — с л о ж е н о и п р о с т о идно време, од кои првото им е својствено на глаголите од несвршен, а второто на глаголите од свршен вид, при што наполно се совпаднува со формите за сегашно време. Во јужнословенските јазици глаголскиот вид во образувањето на идното време, како што знаеме, не игра никаква улога, бидејќи образувањето станува на ист начин како кај несвршени така и кај свршени глаголи (сп на пр.: р. *буду писать* но *напишу*, п. *będę pisał* или *będę pisać* но *napiszę*, ч. *budu psáti* но *napíšu*, словч. *budem písat'* но *napíšem*. . .: слов. *bom pisal* и *bom napisal*, срхрв. *ja ću pisati* и *napisati* или *napisa(t)ću*, мак. *ќе йиш(ув)ам* и *ќе найишам*, буг. *ще пиша* и *ще напиша*. Веќе самиот факт за постоењето и непостоењето на еден ваков тип идно време зборува за сложеноста на овој проблем сам по себе, како и за тешкотиите што произлегуваат од него во наставата по руски јазик во македонска

---

[1]) Савремени српскохрватски језик, II део, Београд — 1949, стр. 279.

и воопшто јужнословенска средина. Сето ова и ред други особености на глаголскиот вид во рускиот јазик нè упатува кон неговото посистематично изучување.

Со ваква цел пристапуваме кон видот и во нашава статија, задржувајќи се во случајов предимно на образувањето на глаголскиот вид во рускиот јазик. Самото разгледување притоа во голема мерка се врши по пат на контрастивна метода која веќе во многу земји достигнала забележливи резултати, но која кај нас, за жал, дури допрва се затврдува. Оваа метода или изучување на даден јазик преку споредби со мајчиниот јазик секако има предности пред едно изолирано изнесување на делови од неговиот граматички строј. Но проблемот е деликатен поради тоа што се работи за еден сроден јазик, кое во случајов, навистина, има доста предности, но истовремено содржи и своевидни тешкотии. Затоа секој Македонец што се занимава или го предава рускиот јазик, треба бездруго да има претстава за тоа во што лежи разликата меѓу нашиот и рускиот глаголски вид. Ова е потребно поради тоа што сличностите и совпаднувањата, кои и тука најчесто превладуваат, можат да нè заведат во таа смисла што несвесно да ги пренесуваме и таму каде всушност ги нема. Во случајов не смее да се заборави дека човек тешко се ослободува од својот мајчин јазик и дека оној што зборува даден странски јазик е, повеќе или помалку, под влијание на својот мајчин јазик.

Треба да се одбележи, освен тоа, дека одделни прашања на видот во последно време се често предмет на разгледување и преоценување на досегашните гледања.Одделни научници (Исаченко и др.) веќе се служат со термините „традиционално" и „поново" или „современо" гледање на видот. Во постојната литература за глаголскиот вид, која е прилично опсежна, за жал, компаративните студии уште заземаат незначително место. Слични работи, разгледувани од практична страна, кај нас речиси и нема.

### Класификација на глаголите

Сите глаголи во однос на видот, како што знаеме, се делат на парни, т. е. такви кои образуваат пар (несвршен и свршен или свршен и несвршен) и непарни, т. е. глаголи кои немаат свој пар. Првите бројно далеку превладуваат над вторите и спрема „традиционалното" учење воопшто претставуваат правило или принцип во секој словенски јазик, кој само во извесна мерка се нарушува токму од вторите кои не влегуваат во постојните рамки и поради тоа обично се земаат за некаков исклучок. Независно од исправноста или неисправноста на ваквото гледање, останува факт дека на првите им се придава неспоредливо поголема важност отколку на вторите кои некако стрчат настрана или пак многу од нив се вклучуваат кон првите. Ова особено наоѓа одраз во учебниците, во кои најчесто им се посветува сè на сè неколку реда или најмногу една страничка. Во стручната литература по овој проблем, ваквиот сооднос меѓу парните и непарните глаголи во последно време е сепак значително изменет во полза на послед-

нив. Имено повеќе научници, меѓу кои и со светски глас, постојното делење на парни и непарни глаголи го подлагаат на сериозна критика, од кое произлегува дека во многу случаи она што важело или се сметало за пар всушност претставува само привиден пар или воопшто не може да се земе за видски пар, бидејќи немаат адекватно значење. Ваквите размислувања нè тераат и тука на непарните глаголи да им обрнеме повеќе внимание и да ги споредиме со таквите во нашиот јазик. Очигледен факт е сепак дека парните глаголи претставуваат далеку поголема маса глаголи, поради што и се земаат за основни во секој словенски јазик. Главно од оваа причина и тука се зафаќаме прво со нивното разгледување.

## Парни глаголи

Како што одбележивме, за овие глаголи е карактеристично дека образуваат пар — свршен и несвршен, односно несвршен и свршен глагол. Во овој тип глаголи влегуваат најголем број глаголи, како од рускиот така и од секој друг словенски јазик. При образувањето на глаголскиот вид тргнуваме од основниот свршен или несвршен глагол. Ако се исклучат немногубројните примери, каде видот е содржан во основата, но од гледна точка на современите словенски јазици не е изразен морфолошки, образувањето на видот во рускиот јазик се врши со следниве средства: префикси, суфикси, редување (алтернација) на вокалот или консонантот од основата, примена на различни основи (суплетивни форми) и пренос на акцентот, кон кои одделни автори[2]) го додаваат и менувањето на *-и* и *-а* од основата. Овие средства имаат нееднаква распространетост и продуктивност, но со исклучок на последното, познати му се и на македонскиот и другите словенски јазици. Имајќи ги главно истите морфолошки средства, словенските јазици, сепак, се разликуваат меѓу себе, што значи дека разликите меѓу нив во случајов лежат внатре во самите средства, односно во нивната употреба. Имено, секое од нив, во однос на македонскиот јазик, се карактеризира со постоење или отсуство на извесни специфичности и одлики, чиешто познавање е нужен предуслов за солидно познавање, а уште повеќе за владеење на рускиот јазик.

Со исклучок на споменатите глаголи при кои видот е содржан во основата, но не по пат на определено морфолошко средство, останатите глаголи во поглед на образувањето се делат на две основни групации: а) свршени глаголи образувани од несвршени и б) несвршени глаголи образувани од свршени. Во првиот случај се работи за перфективација на несвршени глаголи, а во вториот за имперфективација на свршени глаголи, кое станува на следниов начин.

---

[2]) *И. Г. Голанов*, Морфология современного русского языка, высшая школа, Москва 1962, стр. 154.

### А) Образување на свршени глаголи од несвршени (перфективација)

Во примери кога основниот глагол е од несвршен вид, кое кај непрефиксираните глаголи претставува најчест случај, образувањето на свршениот глагол се врши со следниве морфолошки средства: 1. со префикси; 2. со суфиксот *-ну-ть*; 3. по пат на менување на вокалот *-а-* од основата со *-и-*; и 4. со примена на соодветен глагол со различна основа (суплетивна форма). Овие средства во руския јазик ја имаат следнава застапеност и особености:

1. Префикси. Во однос на другите морфолошки средства со кои свршените глаголи се образуваат од несвршени, префиксите се секако најчесто и најраспространето вакво средство. Глаголите образувани со нив се познати под името *префиксирани* (приставочные) глаголи. Меѓу префиксираните глаголи, навистина, не се ретки и несвршени глаголи, но тие во случајов се карактеризираат и со определен суфикс (сп. на пр. *выводи́ть* : *вы́вести, закрыва́ть* : *закры́ть, сдава́ть* : *сдать*). До колку ваков суфикс отсуствува, префиксираниот глагол е најчесто свршен. Речиси од секој непрефиксиран несвршен глагол може да се образува свршен, но придавањето на даден префикс кон несвршен глагол не само што го прави свршен туку на последниов обично му внесува и определена нијанса во значењето. Затоа префиксирањето во низа случаи всушност служи за образување на нов глагол. Воопшто „традиционалното" гледање на видскиот пар, каде свршениот глагол е образуван по пат на префикс, во поново време е подложено на сериозна критика, спрема која многу поранешни критериуми за изделување на видски парови се неприфатливи, побудуваат сомневање или бараат преоценка. Некои дури одат до таму што сметаат дека со придавањето на префикс не може да се образува наполно синонимичен глагол од свршен вид, поради што под сомневање се ставаат и некои општопознати видски парови од типот „*чита́ть — прочита́ть, писа́ть — написа́ть, де́лать — сде́лать, кра́сить — покра́сить*"[3]). Така, спрема проф. *Исаченко*, се појавуваат непредвидени и непреодоливи тешкотии во поглед на тоа како гласи свршениот вид од глаголи како што се „*дуть, крути́ть, жать, шали́ть, спать, сиде́ть, жить, торча́ть, грусти́ть, весели́ться, ходи́ть* и сотни других", о. с. Освен тоа, напомнува дека во одделни прирачници и граматики по руски јазик во својство на видски парови честопати се приведуваат свршени глаголи со различни префикси, на пример: *учи́ть — вы́учить* и *учи́ть — научи́ть*". Но не може да не се забележи дека глаголите *вы́учить* и *изучи́ть* семантички се разликуваат меѓу себе, поради што го вади следниов заклучок: „Раз глаголы с/в вида *учи́ть* и *научи́ть* между собой не вполне синонимичны, то они не могут быть признаны чистовидовыми формами с/в к глаголу *учи́ть*.

---

[3]) *А. В. Исаченко,* Грамматический строй русского языка в сопоставлении с словацким, часть вторая, Изд. Словацкой Академии Наук, Братислава 1960, стр. 168.

Теоретската страна на видскиот пар како проблем и резултатите до кои е дојдена современата лингвистика се, нема сомневање, многу важни во пристапувањето кон видот воопшто, така што за неа не може да не се води сметка. Очигледно е во случајов дека „традиционалното" гледање на видскиот пар има големи празнини и слаби места. Останува факт, меѓутоа, дека и поновото, „современото" гледање на овој проблем не би можело наполно да се прифати, бидејќи и тука не се пречистени некои поими. Ако примерите од типот *написáть*, *сдéлать* и сл. не претставуваат ч и с т  в и д с к и  п а р, значи ли тоа дека претставуваат наполно нови или подруги глаголи во однос на глаголот од кој се образувани. И најпосле како да се третираат ваквите глаголи при нивното преведување на руски или од руски на друг јазик. Нема потреба од докажување дека стојат многу блиску до глаголот од кој се образувани. Од друга страна, јасно е и тоа дека границата меѓу свршен глагол (т. е. видски пар) и нов, подруг глагол е во многу случаи доста неопределена и често зависи пред сè од конкретната ситуација односно контекстот.

Во оваа работа, меѓутоа, на проблемот на видскиот пар и воопшто на видот му пристапуваме од подруг аспект. Тука пред сè нè интересираат разликите меѓу рускиот и нашиот јазик во однос на постоењето и продуктивноста на одделните префикси, нивните подруги нијанси во значењето и сл. Од понатамошното излагање ќе се види дека образувањето на даден видски пар во рускиот јазик далеку не секогаш му одговара на таков во македонскиот јазик.

Со исклучок на префиксите *вы-* и *пере-* (кој, впрочем, претставува варијанта на *пре-*), останатите префикси од рускиот јазик познати му се и на нашиот и другите јужнословенски јазици. Сличности и совпаднувања во однос на видската и семантичката функција се забележуваат главно кај сите општи префикси, но на ред со нив не се ретки и разликите меѓу овие јазици. Разидувањата во случајов доаѓаат пред сè поради нееднаквата продуктивност на префиксите со оваа или онаа нијанса во значењето. Имено еден ист префикс со дадена нијанса во значењето во рускиот јазик е продуктивен или можен, а во нашиот јазик непродуктивен, слабо познат или дури наполно непознат. Ова секако покажува дека нема место за идентификување или заменување на нашите префикси, односно нивните нијанси во значењето, со оние од рускиот јазик. Близоста на нашиот јазик со рускиот тука, од една страна, придонесува да се одбере соодветен префикс, но, од друга страна, во низа случаи е всушност пречка да се одбере потребниот префикс. Под влијание на мајчиниот јазик често сме склони да употребиме префикс со дадена нијанса која во рускиот јазик се изразува со друг префикс и сл. Од оваа причина при образување на ваков тип свршен глагол треба бездруго да се води сметка да се употреби префикс со адекватна нијанса во значењето. Разликите во образувањето на видски парови меѓу рускиот и нашиот јазик, следствено, се должат на нееднаквиот сооднос меѓу г р а м а т и ч к о т о (видското) и р е а л н о т о (лексичкото) значење, кој во овие јазици честопати доста варира. Во современиот руски јазик со видска функција најчесто истапуваат префиксите *о-* или

*об-*, *обо-*[4]), *по-*, *с-* (*со-*), нешто поретко *за-*, *у-*, *на-*, *вз-*(*о*)- и сосем ретко *из-*, *при-* и *вы-*. Треба да се одбележи, меѓутоа, дека приведените префикси не секогаш и не во еднаква мера истапуваат со видска функција. Во случајов сепак не е помалку важно да знаеме кој префикс со иста функција им одговара во нашиот јазик. За оваа цел можат да се приведат, на пример, следниве глаголски парови:

**о- (об-, обо-):** *бесчéстить — обесчéстить*, *слабéть — ослабéть*, *слéпнуть — ослéпнуть* итн., но: *богатéть — обогатéть*: мак. збогати, покрај дијал. обогати, *дарúть — одарúть* : мак. надари, *дичáть—одичáть*: мак. подиви, *дýмать—обдýмать* (: мак. премисли, предума), *кáпать — обкáпать* (: мак. накапе), *злить*(*ся*) — *обозлúть*(*ся*) : мак. налути, разлути, *каменéть — окаменéть*: мак. се вкамени или се скамени, *кочанéть — окочанéть*, *закочанéть*: мак. се вкочани, се скочани, *рáдоваться — обрáдоваться*: мак. се зарадува, *робéть — оробéть*, *сробéть* : мак. се исплаши, се уплаши, *седлáть* : *оседлáть* : мак. подседла, заседла, *хрúпнуть — охрúпнуть* : мак. зарипне;

**по-:** *желтéть — пожелтéть*, *жалéть — пожалéть*, *хвалúть — похвалúть* итн., но: *брúться — побрúться*: мак. се избричи, *бледнéть — побледнéть* : мак. пребледне, *веселúться — повеселúться*: мак. провесели, повесели, *зеленéть — позеленéть* (: мак. раззелени), *просúть — попросúть*: мак. замоли, покрај помоли, *стрóить — пострóить*: мак. изгради;

**с(о)-:** *варúть — сварúть*, *крыть — скрыть*, *рвать — сорвáть*, *шить — сшить* итн., но: *дéлать — сдéлать* (: мак. направи), *есть — съесть* (: мак. изеде), *игрáть — сыгрáть* (: мак. одигра, отсвири), *лгать — солгáть* (: мак. излаже), *петь — спеть* (: мак. испее), *старéть — состáриться* или *постарéть* (: мак. остари);

**за-:** *душúть — задушúть*, *ржáветь — заржáветь*, *свидéтельствовать — (по-)*, *засвидéтельствовать* (: мак. сведочи лит. — посведочи;

**у-:** *красть — укрáсть*, *совершéнствовать — усовершéнствовать* и др., но: *вя́нуть — увя́нуть* (: мак. овене), *мнóжить — умнóжить* (: мак. помножи), *сомневáться — усомнúться* (: мак. се посомнева), *тонýть — утонýть* (: мак. потоне); *берéчь — уберéчь*;

**на-:** *именовáть — наименовáть*, *писáть — написáть*, *печáтать — напечáтать*, *хмýриться — нахмýриться*;

**вз(о)-, вс-, вос-:** *бесúться — взбесúться* (: мак. (се) разбесни, разлути), *бунтовáть — взбунтовáть* (: мак. разбунтува), *волновáться — взволновáться* (: мак. се разбранува, се вознемири); *петь — воспéть* (: мак. опее), *пóльзоваться — воспóльзоваться* (: мак. исползува), *потéть — вспотéть* (: мак. испоти), *тревóжить — встревóжить* (: мак. вознемири);

---

[4]) Во одделни случаи *о* и *об* претставуваат префикси со различно значење, напр.: *оделить* (= раздать всем) и *обделить* (= лишить кого-л. при дележе", Голанов, о. с., стр. 169.

**из-:** *дроби́ть — издроби́ть* или *раздроби́ть, насилова́ть — изнасилова́ть, пуга́ть — испуга́ть* и сл., но: *кале́чить — искале́чить* (: мак. осакати), *тра́тить — истратить* (: мак. потроши);

**вы-:** *пить — вы́пить* (: мак. испие), *прясть — вы́прясть, расти́ — вы́расти, суши́ть — вы́сушить, тере́ть — вы́тереть; учи́ть — вы́учить* (стихотворение наизусть) : мак. научи;

**при-:** *ласка́ть — приласка́ть* (: мак. помилува, погали); *гото́виться — пригото́виться* (: мак. се подготви и се приготви);

**про-:** *голода́ть — проголода́ться* (: мак. огладне); *мёрзнуть — промёрзнуть* (: мак. премрзне), *молча́ть — промолча́ть* (: мак. премолчи);

**раз-:** *береди́ть — разбереди́ть* (: мак. разлути, раздразни), *горячи́ться — разгорячи́ться* (: мак. се загрее, се распали), *ши́рить — расши́рить* (: мак. прошири и рашири); или: *толкова́ть — растолкова́ть, истолкова́ть* (: мак. протолкува) итн.

Приведените и ним слични примери даваат основа да се заклучи дека независно од тоа дали префиксираниот глагол е в и д с к и п а р спрема несвршениот или претставува д р у г глагол, разликите меѓу рускиот и нашиот јазик се во низа случаи доста значителни. Сепак кај префиксите *за-, на-, раз-*, употребени со видска функција, тие се изгледа најминимални. Од друга страна, треба да се одбележи исто така дека во извесни случаи разликите меѓу рускиот и нашиот јазик се должат на непостоењето на префиксиран глагол во едниот од двата јазика. Таков е случајот, на пример, со глаголите: *овозможи||овозможува* : р. *дать || дава́ть возмо́жность, сде́лать || де́лать возмо́жным; обесправи || обесправува*: р. *лиши́ть || лиша́ть прав, обесхрабри || обесхрабрува* : р. *лиши́ть || лиша́ть хра́брости* или *обескура́жить, -вать*.

Од практична гледна точка не помалку се суштествени разликите меѓу нашиот и рускиот јазик кај повеќето префикси употребени со реално (лексичко) значење, на пример : *изобличи* : р. *разоблачи́ть, ӣрележи* : р. *пролежа́ть, ӣремре* : р. *обмере́ть, обомле́ть, се ӣреӣаше* : р. *опоя́саться*, (*се*) *ӣреӣие* : р. *опои́ть, чрезмерно напои́ть, се ӣреӣознае* : р. *обозна́ться, ошибочно принять одного человека за другого, ӣреӣолови* : р. *раздели́ть попола́м, ӣрерани* : р. *прокорми́ть, се ӣрероди* : р. *возроди́ться, переродиться, ӣреш̄рӣи* (пораз и сл.) : р. *потерпе́ть* (поражение) итн.

Посебна тешкотија за странци секако претставува постоењето на варијантите *пере-* и *пре-*, чијашто употреба во рускиот јазик е строго разграничена. Мешањето на овие две варијанти кај странци е, меѓутоа, редовна појава, толку повеќе што во стручната литература има само општи правила за нивната употреба. Варијантата *пере-* е во секој случај чисто руска, односно источнословенска творба, која е далеку пораспространета од втората (*пре-*), како кај глаголи со конкретно така и со други значења. Втората варијанта (*пре-*) спаѓа меѓу четирите префикси кои им се својствени на глаголите од книжно потекло и кои во современиот руски јазик се наполно непродуктивни: *воз-* (*возо-, вос-*), *пре-, пред-*(*о-*) и

*низ-* (*о-*), *нис-*. Во случаи кога се во употреба и двете варијанти, втората (*пре-*) истапува со апстрактно или преносно значење, на пр.: *переломи́ть* : *преломи́ть*(*ся*), *переступи́ть* (порог) : *преступи́ть*. Глаголите со овој префикс тука се затврдени преку црковнословенскиот јазик, но независно од тоа станале составен дел од лексиката на рускиот јазик, која во случајов е збогатена, што секако се потврдува, на пример, од следниве глаголи: *превзойти́* // *превосходи́ть*, *преврати́ть*, *презре́ть*, *преиспо́лнить*, *преклони́ться*, *прекрати́ть*, *преломи́ть*(*ся*), *пренебре́чь*, *преоблада́ть*, *преобрази́ть*, *преодоле́ть*, *преподава́ть*, *преподнести́*, *препоручи́ть*, *препоя́сать*(*ся*), *препроводи́ть*, *прерва́ть*, *прекрати́ть*, *пресе́чь*, *преста́вить*, *пресы́тить*, *претвори́ть*, *претерпе́ть*, *преувели́чить*, *преуме́ньшить*, *преуспе́ть* и др.

2. Суфиксот *-ну-* (*ть*) и дериватот *-ану* (*-ть*). Слично на префиксите, и ова морфолошко средство служи за образување на свршен глагол кој со основниот глагол образува видски пар[5]). Свршеноста тука се сфаќа како еднократно дејство или дејство кое има моментален карактер, со што и *-ну* во случајов внесува еден вид нова нијанса во однос на глаголот од кој е образуван. Разликата меѓу ова морфолошко средство и префиксите е главно во тоа што последниве можат да внесат и повеќе нијанси. Функцијата на свршен глагол кај *-ну*, сепак, како да превладува над посочената нијанса, така што помалку има основа за нивното изделување во одделни глаголи. Проблемот на видскиот пар во секој случај се компликува со тоа што извесни глаголи имаат по два или дури три облика за свршен вид (сп. „*кача́ть* // *покача́ть* и *качну́ть*; *крича́ть* // *закрича́ть* и *кри́кнуть*; *дёргать* // *задёргать*, *подёргать* и *дёрнуть*", Исаченко, стр. 159—160). Тргнувајќи од ваквите глаголи, проф. *Исаченко* одбележува дека префиксите *за-* и *по-* не можат да се земат како „празни" префикси, но тоа е главно случај и со суфиксот *-ну*. Макар што неговото сомневање има извесен резон, сепак останува факт дека врската на ваквите глаголи со основниот глагол е доста јака и претставува главна пречка за наполно изделување на свршениот глагол од основниот. Од овие причини, мислам, не изгледа толку необично што од приведените и некои други непрефиксирани глаголи свршениот видски пар се образува со придавање како на определени префиски така и со суфиксот *-ну* (сп. на пр.: *сверка́ть* — *засверка́ть* и *сверкну́ть*), бидејќи и едното и другото морфолошко средство имаат приближно иста функција.

Јасно е, меѓутоа, дека ова се само одделни и не толку чести примери, така што нема место за некакво генерализирање и сл. Напротив, во најголем број случаи свршениот видски пар се образува со придавање кон основниот глагол даден префикс или суфиксот *-ну*. Така, ако се

---

[5]) Во понови работи,меѓутоа, се разгледува како морфолошко средство кое не претставува чист показател на свршен вид, бидејќи според Маслов секогаш е сврзано, повеќе или помалку, со определени начини на дејство, најчесто со „семелфактивно", т. е. дејство извршено со едно движење, во еден прием, на пример: *кольнуть, толкнуть* итн. (Исаченко, стр. 254—255).

исклучи споменатата група глаголи, кај низа непрефиксирани несвршени глаголи свршениот вид се образува со суфиксот *-ну*, кој во случајов претставува „единствено продуктивно средство со значење на свршен вид"[6]), но со нијанса на моменталност или еднократно дејство. На пример:

*аукаться — аукнуться, блестеть — блеснуть, бодать — боднуть, брызгать, брызнуть, глотать, глотнуть, двигать — двинуть, — зевать — зевнуть, икать — икнуть, капать — капнуть, кивать — кивнуть, кидать — кинуть, колоть — кольнуть, махать — махнуть, мелькать — мелькнуть, моргать — моргнуть, нырять — нырнуть, охать — охнуть, свистеть — свистнуть, скользить — скользнуть, стучать — стукнуть, толкать — толкнуть, хлебать — хлебнуть, хлопать — хлопнуть, чихать — чихнуть, шагать — шагнуть*: мак. чекори — зачекори, *шевелить — шевельнуть*, но *шевелиться — зашевелиться* и др., како и ограничен број примери од типот — *избегать — избегнуть, привыкать — привыкнуть.*

Кај приведените и ним слични примери *-ну* не треба да се замешува со омонимичниот суфикс *-ну* во група глаголи од несвршен вид, како што се *вянуть, мёрзнуть, крепнуть, сохнуть*; *тянуть* и сл. Од друга страна, треба да се одбележи исто така дека доста свршени глаголи на *-нуть* со придавање на префикси придобиваат нови лексички значења или нијанси, запазувајќи го притоа своето видско значење, на пример: „*двинуть — задвинуть, придвинуть*; *дёрнуть — сдёрнуть*; *кинуть — закинуть, скинуть, черкнуть — вычеркнуть, зачеркнуть, подчеркнуть*" и сл., о. с., стр. 429.

При споредување на глаголите на *-ну-ть* со оние во македонскиот јазик, лесно се забележуваат големи сличности меѓу нив. Така, на голем дел од приведените и други вакви глаголи во македонскиот јазик им одговараат исто така образувања со суфиксот *-ну*, односно мак. *-не*, било со истиот или друг корен. И во руският и во нашиот јазик глаголите на *-ну* најчесто имаат широка употреба во јазикот. Распространетоста на глаголите со овој суфикс, сепак, не укажува на некаква апсолутна продуктивност на последниов. Напротив, не е тешко да се забележи дека како во македонскиот така и во руският јазик во низа примери со ова морфолошко средство не може да се образува свршен видски пар, што е секако доказ дека неговата продуктивност има ограничен карактер и во двата јазика. Во споредба со македонскиот јазик, тука отсуствуваат примери од типот *гревне* (: грее), *гледне, живне, пивне* итн., каде *-ну*, покрај свршеност, внесува и експресивна нијанса („умалителност на дејството"). Во руският јазик, меѓутоа, кај глаголите на *-ну-ть* се затврдиле нијанси од подруг карактер. Пред сè за разговорниот јазик е типична нијансата „неожиданность и энергичность

[6]) Грамматика русского языка, АН СССР, стр. 428—429.

действия"[7]), при што суфиксот *-ну* во случајов пројавува забележлива продуктивност, особено во народните говори, на пример: *агитнýть, спекульнýть, тормознýть* и сл. Истава нијанса им е својствена и на глаголите на *-ану-ть*, каде вокалот *-а-* по пат на метанализа се сфатил за дел од суфиксот *-ну*, со што е добиен нов суфикс, кој отпосле минал и кај глаголи со друга основа, кое секако зборува за неговата продуктивност, но која е исто така најмногу изразена во народните говори, каде се среќаваат, на пример, образувања од типот: *дергaнýть, долбанýть, мазанýть, маханýть, пуганýть, резанýть, стеганýть, сыпанýть, толканýть, тряханýть* итн.

Од изнесеното следува дека овој суфикс најголема распространетост и продуктивност има кај глаголите од типот *агитнýть* и особено *долбанýть*, но спрема кои литературниот јазик е сè уште резервиран. Од друга страна, најслабо се застапени примерите од типот *избегáть — избéгнуть* кои се главно литературни творби. Треба да се одбележи, меѓутоа, дека глаголите од типот *агитнýть, долбанýть, штрафанýть* не смеат да се ставаат во ист ред со глаголскиот вид, односно наполно да се идентификуваат со него.

3. Менување на вокалот *-а-* од основата со *-и-*. Овој начин на образување свршени глаголи од несвршени има ограничена застапеност. Од друга страна, за одбележување е дека во стручната литература нема исто гледање кој од двата видски корелативи е основен — свршениот или несвршениот (сп. *бросáть — брóсить, решáть — решúть* и сл.). Со оглед на тоа дека со *-а* се образуваат несвршени глаголи и од други основи, овој начин на образување видски пар се разгледува кај несвршените глаголи (в. стр. 597).

4. Примена на суплетивна форма или суплетивни видски парови. Под суплетивни, како што знаеме, обично се подразбираат видски парови образувани од различни корени кои имаат исто значење. Учебниците овој тип видски парови најчесто само патем го одбележуваат, при што во нив нема еднакво гледање и за самиот број на таквите глаголи. Нивната проблематика секако заслужува повеќе внимание и соодветен пристап, особено ако се разгледуваат на компаративна основа. Одделните словенски јазици во однос на овие глаголи, општо земено, прилично се разликуваат меѓу себе. Современиот македонски јазик во секој случај познава три пара вакви глаголи (*вели — рече, гледа — види* и *прави — стори*) кои во полн состав не се застапени дури и во соседните словенски јазици.

Во рускиот јазик бројот на таквите глаголи е далеку поголем, но самото нивно третирање кај одделни автори е различно. Повеќето граматики на рускиот јазик обично ги приведуваат следниве видски парови: *брать — взять, говорúть — сказáть, класть — положúть, ловúть — поймáть*. Кон овие глаголи во одделни учебници се вклучу-

[7]) *А. М. Финкель* и *Н. М. Баженов,* Курс современного русского литературного языка.

ваат и следниве парови: *докла́дывать — доложи́ть, укла́дывать — уложи́ть, находи́ться — очути́ться, ложи́ться — лечь, сади́ться — сесть, станови́ться — стать, покупа́ть — купи́ть*. Тргнувајќи од оваа или онаа позиција, одделни автори кон овие глаголи приведуваат и ред други. Со оглед на тоа дека споменатите глаголи како видски парови во другите словенски јазици обично не се среќаваат, можат да се земат како типично руски. При изучување и особено говорење на рускиот јазик овие глаголи претставуваат посебна тешкотија за странци, кое веќе само по себе бара извесно задржување.

*брать — взять*. Без да образуваат видски пар, двата глаголи се запазени и во современиот македонски јазик, но првиот од нив (брать) има подруго (веројатно првобитно) значење. Што се однесува до свршениот глагол *взять* (= мак. земе), во рускиот литературен јазик спрема него постои и несвршен глагол — *взимать* (< стсл. въз-имати), но со потесно значење, т. е. се употребува главно во примерите *взима́ть нало́ги, по́шлину* 'зема данок, царина'.

Посебно одбележување бараат исто така префиксираните свршени глаголи образувани од *брать*, чиишто соодветни парови ја имаат основата -*бирать* (сп. *вы́брать — выбира́ть, забра́ть — забира́ть, убра́ть — убира́ть, собра́ть — собира́ть*). На последниов пар во македонскиот јазик му одговара *збере — збира* и *собира*, кои обично немаат наполно издиференцирано значење. Од друга страна, повратната форма *собра́ться — собира́ться* означува 'се приготви, тргне и сл.'

*говори́ть — сказа́ть*. Вниманието тука го привлекува пред сѐ свршениот пар (сказать), каде непрефиксираниот глагол *казать* во овој и некои други јазици семантички доста се оддалечил, бидејќи истапува со значењето у к а ж у в а (во словенечкиот, чешкиот, словачкиот и полскиот). Старото значење к а ж е (р е ч е) е запазено главно во српскохрватскиот, македонскиот и бугарскиот јазик, но несвршениот вид тука минал во свршен. Интересно е во случајов дека и другите словенски јазици за овој видски пар имаат суплетивни форми.

Од несвршениот глагол *говори́ть* со придавање на префикси се образуваат свршени глаголи, се разбира, со различни значења, спрема кои се изведуваат и несвршени глаголи, т. е. видски парови, на пример: *сговори́ться — сгова́риваться, приговори́ть — пригова́ривать* (к смертной казни), *разговори́ть — разгова́ривать*. Со придавање на *раз-* кон префиксираниот глагол *сказать* е образуван нов префиксиран глагол кој има свој видски пар, т. е. *рассказа́ть — расска́зывать*.

*класть — положи́ть*. Кај овој пар паѓа в очи дека од префиксираниот глагол (положить) во рускиот јазик не е запазен несвршениот облик (ложить). Сепак, најголем дел од префиксираните глаголи се образувани не од основата *класть* туку од *ложи́ть*, при што се изведени нови суплетивни видски парови од типот *заложи́ть — закла́дывать, наложи́ть — накла́дывать*. Во некои случаи, зависно од значењето, префиксираниот несвршен глагол може да се образува од основата на *класть* или *ложи́ть*. Така, на пример, од глаголот *разложи́ть*, употре-

бен со конкретно значење (сп. р. вещи, книги на столе; р. на части и сл.), несвршениот вид гласи *раскла́дывать*, додека при изразување на преносно значење несвршениот вид се образува од основата *-лагать* (*разлага́ть* мораль и сл.). Главно ист е случајот со глаголот *приложи́ть*, кој употребен со конкретно значење (сп. на пр. *приложи́ть руку к сердцу*) образува несвршен вид со глаголот *прикла́дывать* (*руку к сердцу*), но ако се употреби со преносно значење (сп. *приложи́ть все свои силы к чему- н.*, *приложи́ть справку к заявлению* и сл.), несвршениот видски пар се образува со архаичната форма *прилагать* (усилия, силы). Во изрази од типот *ума́ не приложу́* и сл., се разбира, не треба да се бара видско соодветство поради петрифицираност. Слични финеси во употребата се забележуваат исто така кај глаголите *изложи́ть — излага́ть* (теорию), *сложи́ть — слага́ть* (с себя ответственность).

*лови́ть — пойма́ть*. На овој видски пар во македонскиот јазик му одговара парот *фаќа — фати*. Непрефиксираниот глагол (ловить) кај нас се употребува со првобитното значење, кое во рускиот јазик е потиснато од *охо́титься*. За разлика од претходниот пар, префиксирани глаголи тука се можни само од несвршениот видски пар (ловить), кој од своја страна образува свој видски пар (*улови́ть — ула́вливать*).

Од другите споменати суплетивни видски парови, за кои мислењата во одделните учебници се поделени, ќе се задржиме на слединве:

*докла́дывать — доложи́ть*. Овој видски пар претставува дериват на разгледаниот видски пар *класть — положить*, од кој е добиен со придавање на префиксот *до-*. Во речниците се предава со 1. и 2. во таа смисла што во првиот случај означува — реферира; рапортира; известува — извести; соопштува — соопшти; а во вториот — стави со додавање (сп. *доложить* каши в тарелку). Како во едниот така и во другиот случај за префиксот *до-* е сврзано ново значење во однос на основниот глагол (класть — положить).

*находи́ться — очути́ться* (се наоѓа — се најде). Несвршениот глагол со истото значење, но со изменет фонетски облик, е застапен и во нашиот јазик, додека свршениот видски корелатив претставува типична руска творба. Слично на претходниот видски пар, и тука нови образувања отсуствуваат.

Што се однесува до останатите споменати видски парови (сп. *ложи́ться — лечь*, *сади́ться — сесть*, *станови́ться — стать*, *купи́ть — покупа́ть*), нив тешко би можело да ги вклучиме во чисто суплетивни. Несвршениот и свршениот корелатив тука се разликуваат меѓу себе со поинаква основа, додека коренот им е главно ист. Но, се разбира, независно од тоа што не можат да се земат за наполно суплетивни, тие не се помалку важни во видскиот систем на рускиот јазик. Образувањето на видот тука, сепак, станува со друго морфолошко средство.

Покрај сите приведени видски парови, како што одбележивме, некои автори за суплетивни земаат и други глаголи, во кое изледа најдалеку оди Исаченко. При изделувањето на ваков тип видски парови тој тргнува главно од гледна точка на современиот руски јазик, како и од тоа дека претставуваат сериозна тешкотија за странци кои збору-

ваат руски. Од оваа причина, за него се суплетивни и оние видски парови при кои фонетските разновидности на еден ист корен во процесот на историскиот развиток толку се оддалечиле една од друга „что не могут быть сведены к „алломорфам" одной морфемы на основании действующих в современном языке фонетических чередований" (стр. 205). Така, спрема него се суплетивни и следниве видски парови:

„*заснýть* // *засыпáть, проснýться* // *просыпáться, утонýть* // *утопáть, согнýть* // *сгибáть*", како и глаголи со префиксите *в*(*о*)-, *вы*-, *об*(*о*)-, *при*- и *раз*(*о*)- од основите *-гнуть* и *-гибать*.

Одделна група суплетивни видски парови спрема него претставуваат и глаголите:

*вернýть*(*ся*) // *возвращáть*(*ся*)

*повернýть* < *поворáчивать*, *повёртывать*

*обернýть* < *оборáчивать*, *обёртывать*

Кон овие глаголи се вклучуваат исто така префиксирани видски парови од типот:

„*перевернýть* // *переворáчивать* и *перевёртывать*, *вы́вернуть* // *вывёртывать* и *выворáчивать*, *завернýть* // *завёртывать* и *заворáчивать*; или:

*прийтú* // *приходúть*, *принестú* // *приносúть*, *привестú* // *приводúть*, *приéхать* // *приезжáть*; или: *лечь* // *ложúться*, *сесть* // *садúться*, *стать* // *становúться*; или со префикси: *налéчь* // *налегáть*, *присéсть* // *присáживаться*, *перестáть* // *переставáть*" (о. с., стр. 205 — 206).

Речиси сите приведени видски парови имаат честа употреба во јазикот и навистина претставуваат тешкотија за странци што го изучуваат рускиот јазик. Ова, меѓутоа, не ни дава право да ги земеме за вистински суплетивни видски парови. Во случајов е очигледно дека имаме работа со поимот историско редување (алтернација). За разлика од фонтеските, историските редувања, како што знаеме, претставуваат фонетски закони кои некогаш дејствувале, но кои во современиот јазик престанале да дејствуваат (сп. р. *пекý* // *печёшь*. . ., но *тку, ткёшь*. . . — без редување. Од друга страна, спрема *возвращáться* стои свр. *возвратúться*, додека кај несвршениот видски корелатив *переставáть* лесно се изделува суфиксот *-ва*!

**Б) Образување на несвршени глаголи од свршени (имперфективација)**

Во однос на разгледаните глаголи, т. е. свршените кои се образуваат од несвршени, видскиот пар образуван на овој начин се карактеризира исто така со свои морфолошки средства: α) определени суфикси, и β) пренос на акцентот. Ако за видскиот соодност на свршените глаголи беше изнесено многу спорно и нерасчистено, видскиот пар образуван

на овој начин, т. е. несвршен од свршен глагол, би можел да се земе за основна сфера на чисто видски или граматички образувања. Но макар што ваквиот видски тип обично не дава основа за неговото преосмислување или поинакво гледање, одделни лингвисти и тука согледуваат извесни недоследности, така што и тој честопати не претставува наполно чист видски сооднос. Ваквото гледање на проблемот на видот сепак не наоѓа видлива примена во граматиките и прирачниците по руски јазик. Напротив, во голем број учебници по руски јазик на глаголскиот вид, како свршен така и несвршен, се гледа главно од аспект на продуктивност и непродуктивност на ова или она морфолошко средство.

Слично на свршените глаголи од типот *дать*, *пасть*, *обидеть* и др., каде свршениот вид не е врзан за определено морфолошко средство, извесен број примери од типот *клясть*, *дуть*, *звать*, *цвести́*, *руби́ть* итн. се исто така видски „немотивирани“. Од друга страна, зависно од основниот глагол, т. е. глаголот од кој се образува соодветен несвршен пар, глаголите од несвршен вид обично се делат на примарни и секундарни, односно разликуваме примарна и секундарна имперфективација. Под примарна имперфективација се подразбира образувањето на несвршени глаголи од прости (непрефиксирани) основни глаголи од свршен вид (тип: *дать — дава́ть*, *бро́сить — броса́ть*, *лечь — ложи́ться*). Овој тип несвршени глаголи е застапен со релативно мал број образувања, бидејќи основната маса прости непрефиксирани глаголи се, како што напоменавме, од несвршен вид. За секундарна имперфективација се зема образувањето на несвршени глаголи од префиксирани свршени глаголи (тип: *закрыть — закрыва́ть*, *стере́ть — стира́ть*, *привести́ — приводи́ть*, *спроси́ть — спра́шивать*). Ваквиот тип, односно типови, несвршени глаголи всушност претставуваат најчести образувања од несвршен вид.

Членовите на ваквите видски парови во лексички поглед обично се земаат за наполно синонимични, т. е. двата члена на еден ваков видски пар се форми на еден ист глагол-лексема. Но она што е лексема во рускиот јазик, далеку не секогаш е лексема и во нашиот јазик. Задржувајќи се на проблематиката и тешкотиите околу образувањето на несвршени глаголи од свршени, проф. *Исаченко* го одбележува, меѓу другото, следново:

„Вопрос о формальных средствах имперфективации, т. е. о типах суффиксации и о фонетических чередованиях в глагольных основах, гораздо сложнее, чем это может показаться на первый взгляд. С точки зрения родного языка, здесь все как будто ясно: русский, словак или чех, конечно, знают, как образуется форма нс/в того или иного приставочного глагола. . .

Но стоит только подойти к этому вопросу с точки зрения другого, пусть близко родственного, языка, как картина меняется: приемы имперфективации лишаются своей автоматичности, выбор формальных средств имперфективации оказывается немотивированным“ (стр. 176—177).

*α) Суфикси со кои се образуваат несвршени глаголи*

Со ваква функција во рускиот јазик истапуваат суфиксите *-и*, *-а*, *-ва*, (*-ова*, *-ева*), *-ыва* (*-ива*), со или без редување, кои, како што ќе видиме понатаму, имаат нееднаква застапеност и продуктивност. Кај извесни глаголи, предимно наследени од прасловенскиот јазик, суфиксацијата е придружена од редување (алтернација), кое во современиот македонски јазик, меѓутоа, најчесто изостанува. Изделувањето на приведените суфикси е всушност одраз на традиционалното гледање кон образувањето на глаголскиот вид, кое во поново време е исто така подложено на критика од страна на повеќе познати лингвисти. Меѓу нив е и *Исаченко* кој во споменатиот труд (стр. 177), тргнувајќи главно од тоа дека не е укажано во кои случаи се употребува *-а*, *-я*, *-ва*, *-ыва* (*-ива*) или кон која глаголска основа се придаваат, направил обид за подруго класифицирање на глаголите со ваквите суфикси. Така, со оглед на тоа дека елементот *-а-* што влегува во состав на завршокот (концовка) *-ать* може да се земе како суфикс („*обед-а-ть*"), како дел од суфикс („*на-игр-ыва-ть*") или како краен вокал од дадена непроизводна основа („*зна-ть*", *Исаченко* во сите вакви случаи изделува „классовый показатель", т. е. во приведените глаголи *-а-* се придава кон завршокот *-ть*: *обед-ать, наигрыв-ать*. На истиов принцип, освен *-ыв* (*-ив*), тој ги изделува суфиксите *-в-* и *-ев-*, а во посебна група ги дава глаголите со „бессуфиксна имперфективација".

Неговата класификација во голема мерка е изградена врз основа на глаголските разреди (классы глаголов) кои се делат на продуктивни и непродуктивни, дел од кои имаат свои подгрупи. Заедно со класификацијата тој изнесува интересен материјал и дава оригинални решенија и смели заклучоци. Запознавањето со класификацијата и воопшто со неговото гледање на видот, особено образувањето на видскиот пар, не би смеело да се одмине при разгледувањето на овој проблем. Сепак, без извесно упростување, по наше разбирање, неговата класификација тешко би можела да најде место во учебниците по руски јазик, барем не наполно. Користејќи го во голема мерка неговиот материјал, тука ќе се послужиме со една од постојните класификации која главно преовладува во граматиките на рускиот јазик.

Од приведените суфикси кои служат за образување на несвршени глаголи (*-и*, *-а* или *-я*, *-ва* и *-ыва* или *-ива*) на македонскиот јазик му е непознат само последниот, место кој е застапен суфиксот *-ува*<*-ова*. Со последниот суфикс (*-ыва*) рускиот јазик наполно се разликува од нашиот и повеќето други словенски јазици, кое веќе само по себе бара поопстојно задржување. Но извесни разлики меѓу рускиот и нашиот јазик во однос на видот се откриваат, повеќе или помалку, и кај другите суфикси, кои им се општи на сите словенски јазици. Од оваа причина се наложува секој од нив да биде поодделно разгледан, притоа со повеќе задржување онаму каде разликите меѓу рускиот и македонскиот јазик се позначителни, како во поглед на распространетоста така и во однос на особеностите што ги имаат приведените суфикси во рускиот јазик.

Посебно прашање во изделувањето на морфолошките средства за образување на несвршените глаголи, нивниот редослед и разгледу-

вање секако претставуваат учебниците по руски јазик, кои во случајов доста се разликуваат меѓу себе. Тоа во голема мерка доаѓа во резултат на теоретската раздвоеност по ова прашање, а во извесни случаи и поради мешање или заменување на самите суфикси. Во последниов случај потребно е пред сè да се издели вистинскиот суфикс кај даден несвршен видски пар (сп. на пр.: *вырвать — вырыв-а-ть, закрыть — закры-ва-ть, доделать — додел—ыва-ть, затеять — зате-ва-ть, вышить — выши-ва-ть, обкрутить — обкручи-ва-ть*. Како средство за разликување на *-а* или *-ва* и *-ыва* (*-ива*) во случајов може да послужи акцентот, кој кај глаголите на *-а, -ва* паѓа на суфиксот а кај оние на *-ыва* (*-ива*) пред суфиксот (сп. *вырвать—вырыв-á-ть закрыть — закры-вá-ть*: *додéлать—додéл-ыва-ть*, но *обкрути́ть — обкру́чи-ва-ть* и *обкру́ч-ива-ть*).

Од друга страна, во образувањето на несвршени видски парови важно место секако зазема појавата р е д у в а њ е (алтернација), која опфаќа определени вокали и консонанти, а кај извесни глаголи истовремено вокал и консонант. Ова морфолошко средство не истапува само, туку претставува придружен елемент кај споменатите суфикси. Како појава тоа има свои корени дури во индоевропскиот јазик, но во словенските јазици со вакква функција одамна престанало да е продуктивно. Но, макар и непродуктивно, тоа е составен дел од глаголскиот вид на секој словенски јазик, така што во извесна мерка претставува карактеристична црта кај секој од нив, па затоа не смее да се одмине при разгледувањето на глаголскиот вид.

При споредба на оваа појава во рускиот и македонскиот јазик, лесно се откриваат низа совпаднувања или сличности, но исто така и извесни разлики меѓу нив. Тоа доаѓа главно оттаму што редувањето во нашиот јазик кај извесни гласови дава подруги рефлекси или пак изостанува. Во секој случај, далеку подобро е запазено кај вокалите, додека во консонантизмот е ограничено главно на *т̄*, *д*, *н* (кај последниов недоследно) кои минуваат во *ќ*, *ѓ*, *њ*, а во рускиот јазик во *ч*, *ж* односно *щ*, *жд*. Во одделни, изолирани случаи македонскиот јазик, освен тоа, познава и редување на *з*, *ж/г*, на пример: *влезе — влага*, покрај *влегува*, *вложи —влага* в. *вложува*. Посебно одбележување тука бара фактот дека пред суфиксот *-ува* редувањето изостанува и кај споменатите консонанти, кои всушност претставуваат единствена трага од оваа некогаш честа фонетска појава. Со оглед на тоа дека не настапува само туку како придружувачки елемент кај споменатите суфикси, поцелесообразно е да биде одбележано при разгледувањето на последниве, со кое се избегнува неизбежно повторување. Тука се ограничуваме само со посочување — кои редувања во современиот руски јазик се вршат најчесто:

θ/*и*, *о*/*ы*, *е*/*и*, *а*/*им*, *а*/*ин*; *н*/*п*; или: *б'*/*бл'*, *п'*/*пл* , *в'*/*вл'*, *ф'фл*/, *м'*/*мл'*, *з'*/*ж*, *с'*/*ш*, *д'*/*ж* или *жд'*, *т'*/*ч* или *щ*; *ст*/*ск* или *щ*; или *ч*/*к*, *г*/*ч*.

С у ф и к с о т *-и* (*ть*). Во повеќето учебници на рускиот јазик наполно е изоставен како морфолошко средство за образување несвршени видски парови, што се објаснува главно со фактот дека во однос на

другите суфикси со ваква функција има најслаба застапеност и наполно е непродуктивен. За дел од ваквите глаголи, чијшто број е воопшто ограничен, карактеристично е, освен тоа, редувањето на *е* во *о*, кое во македонскиот јазик редовно изостанува, на пример:

*вы-, до-, за-, при-, увестй — вы-, до-, за-, при-, уводйть* (: мак. до-, за-, приведе — до-, за-, приведува), *до-, привезтй — до-, привозйть, вы-, до-, при-, разнестй — вы-, до-, при-, разносйть, произвестй — производйть, произнестй — произносйть* и сл., како и примери од типот: *лечь — ложйться* (мак. летне — легнува), *сесть — садйться, стать — становйться,* кои често се земаат за суплетивни форми. (в. стр. 590–591).

Суфиксот -*а* (*ть*). Во споредба со разгледаниот суфикс -*и*, ова морфолошко средство во рускиот јазик е далеку почесто, без да има притоа некоја видлива продуктивност. Од друга страна, треба да се одбележи и тоа дека одделните граматики по руски јазик кон ова морфолошко средство имаат различен пристап. Така, во едни[8]) се разгледува како менување со суфиксот -*и* (*брóсить — бросáть*), во други ваквите глаголи се земаат за основни спрема кои со суфиксот -*и* се образува свршен видски пар[9]), додека *Исаченко* го вклучува во групата бессуфиксна имперфективација. Ако се земе само како менување на споменатиот суфикс -*и* во -*а*, тогаш примерите од типот *обйдеть — обижáть, пасть — пáдать, исчéзнуть, — исчезáть* и сл. остануваат неопфатени, односно необјаснети. Земањето на глаголите на -*а* за основни, т. е. такви од кои се образуваат свршени, исто така не би можело да се прифати, меѓу другото, поради тоа што ваквото редување е типично токму кај глаголите од несвршен вид, кои се во случајов образувани од соодветни свршени глаголи. Навистина, редувањето кај некои вакви глаголи изостанува, но останува непобитен факт дека претставува карактеристичен белег на несвршените глаголи. Со оглед на тоа дека разликите меѓу рускиот и македонскиот јазик и тука не се незначителни, редувањето може истовремено да се вклучи во средствата за групирање на ваквите глаголи. Така, во современиот руски јазик овој тип глаголи може да се раздели на следниве групи и подгрупи:

а) Глаголи на -*ать* (-*ять*) образувани од свршени глаголи на -*ить*, т. е. од V продуктивен разред, односно IV спрема Добровски и др. Глаголите образувани на овој начин претставуваат најмногубројна група глаголи на -*ать*, која опфаќа предимно префиксирани образувања. Во неа влегува и извесен број глаголи од црковнословенскиот јазик со типичните редувања

---

[8]) *И. Г. Голанов,* о. с., стр. 158.

[9]) *Н. С. Валгина, Д. Э. Розенталь, М. И. Фомина, В. В. Цапукевич,* Современный русский язык, Москва — 1966, стр. 234. *А. М. Финкель* и *Н. М. Баженов,* стр. 397: *бросать — бросить, кончать — кончить, решать — решить* и т. д., но на стр. 398: *стереть — стирать. . ., изложить — излагать.*

*т'/щ, g'/жg'*. Во составот на оваа група глаголи истапуваат следниве подргрупи:

а) Основниот глагол од кој е образуван несвршениот претставува непрефиксиран свршен глагол:

*бро́сить—броса́ть, хвати́ть* (= мак. зграпчи) — *хвата́ть, ко́нчить —конча́ть, лиши́ть—лиша́ть; реши́ть—реша́ть*; или: *прости́ть —проща́ть*;

а) Основниот глагол од кој е образуван несвршениот претставува префиксиран свршен глагол. Оваа група глаголи, од своја страна, може да се подели по согласката пред *-и-*, каде обично настапува редување:

**б'/бл'**: *влюби́ться — влюбля́ться, истреби́ть — истребля́ть, углуби́ть—углубля́ть, употреби́ть—употребля́ть*; но без редување: *вырубить—выруба́ть*;

**п'/пл'**: *зацепи́ть — зацепля́ть, накопи́ть—накопля́ть, облепи́ть—облепля́ть, укрепи́ть—укрепля́ть*, но: *купи́ть—покупа́ть, поступи́ть—поступа́ть*.

**в'/вл'**: *(воз)обнови́ть — (воз)обновля́ть, объяви́ть — объявля́ть, оживи́ть — оживля́ть, оста́вить — оставля́ть, появи́ться — появля́ться, пригото́вить—приготовля́ть, просла́вить—прославля́ть*;

**ф'/фл'**: *разграфи́ть—разграфля́ть; потра́фить — потрафля́ть*;

**м'/мл'**: *ознако́мить — ознакомля́ть, преломи́ть — преломля́ть, устреми́ть — устремля́ть; офо́рмить — оформля́ть; утоми́ть—утомля́ть*;

**н'**: *затемни́ть—затемня́ть, извини́ть—извиня́ть, измени́ть—изменя́ть, обвини́ть—обвиня́ть, подмени́ть—подменя́ть* и *подме́нивать, сохрани́ть—сохраня́ть, стесни́ть—стесня́ть, укорени́ть—укореня́ть*;

**л'**: *заземли́ть—заземля́ть, осмы́слить—осмысля́ть* и *осмы́сливать, отдели́ть—отделя́ть, перечи́слить—перечисля́ть, удали́ть удаля́ть*;

**з'**: *заостри́ть—заостря́ть, ободри́ть—ободря́ть, изме́рить — измеря́ть*;

**д'/ж** и **жд'** (цслов.): *заряди́ть — заряжа́ть, снабди́ть — снабжа́ть, сооруди́ть—сооружа́ть*: но: *возбуди́ть—возбужда́ть* (: мак. возбудува), *награди́ть — награжда́ть, нагромозди́ть — нагроможда́ть, освободи́ть — освобожда́ть, охлади́ть — охлажда́ть, предупреди́ть — предупрежда́ть, пробуди́ть — пробужда́ть*; глаголот *роди́ть* во случајов има смешани форми — *роди́ть—рожа́ть*, но *порожда́ть, рожде́ние, рожде́нный*;

**т'/ч** или *щ* (цслов.): мак. *т̄ :* θ или *т̄/ќ* *встре́тить—встреча́ть*: мак. сретне—сретнува и среќава, *заме́тить—замеча́ть*, но без редување *пролете́ть—пролета́ть*; или: *возврати́ть—возвраща́ть, возмути́ть—возмуща́ть, воплоти́ть—воплоща́ть, запрети́ть— запреща́ть, обогати́ть—обогаща́ть, обрати́ть—обраща́ть, освети́ть —освеща́ть, посети́ть — посеща́ть, прекрати́ть — прекраща́ть*;

**з'/ж**: *понизить—понижать, отобразить—отображать, на-, погрузить — на-, погружать, преобразить—преображать*;

**с'/ш**: *повысить—повышать, украсить—украшать*; но *спросить—спрашивать*;

**ст'/ск** или **щ** (цслов.): *отпустить—отпускать* (пустить—пускать), *возместить—возмещать, отомстить—отомщать, поместить—помещать, посетить—посещать, сгустить—сгущать, угостить—угощать*;

**тв'/щвл'** претставува особен тип старословенско редување главно во видскиот пар *умертвить—умерщвлять*.

Обратен случај на редување претставуваат примери од типот *избежать—избегать, изложить—излагать, приложить—прилагать* (сп. мак. *вложи—влага*). Од друга страна, нема основа за редување во примери од типот *обучить—обучать*; *разрешить—разрешать*;

а ) Основниот глагол од кој е образуван несвршениот нема спрема себе непрефиксиран глагол. Глаголите што припаѓаат на оваа група се предимно од црковнословенско потекло, на пример: *победить—побеждать, убедить—убеждать*; *уничтожить—уничтожать, истребить—истреблять, распределить распределять*.

Ваму спаѓаат и неколку глаголи од чисто руско потекло: *обидеть—обижать, ответить—отвечать*; *отличить—отличать, получить—получать, снабдить—снабжать*.

Приведените и ним слични глаголи во трите подгрупи, општо земено, не се малубројни, но голем дел од нив се карактеризираат со редување, кое претставува непродуктивно средство за образување на несвршени глаголи. Како продуктивен *-а-ть/-я-ть* е главно кај деноминативни образувања од типот *заземлить—заземлять, прилунить—прилунять, заострить—заострять, разграфить—разграфлять* и сл.

б) Секундарни глаголи изведени од префиксирани образувања со суфиксот *-ну-ть*: *замёрзнуть—замерзать, исчезнуть—исчезать, прилипнуть—прилипать. промокнуть—промокать.*

Редување тука се забележува и кај глаголите на *-сохнуть* и *-дохнуть*, т. е. *о/ы*: *засохнуть—засыхать, издохнутъ—издыхать, вздохнуть—вздыхать*, како и кај изолирани глаголи од типот *заснуть—засыпать*; *увянуть—увядать, утонуть—утопать, согнуть—сгибать, прикоснуться—прикасаться*.

в) Секундарни глаголи на *-ать* изведени од т. н. коренски префиксирани глаголи:

а) Без редување во основата: *обрести—обретать, подмести—подметать, сгрести—сгребать, потрясти—потрясать*; *зарасти—зарастать*; *обгрызть—обгрызать, спасти—спасать, расцвести—расцветать*; или: *съесть—съедать, слезть—слезать*.

б) Со редување во коренот:

**ч/к, ч/г**: *извлечь — извлекать, пропечь — пропекать, затечь — затекать*; *остричь — остригать, помочь — помогать, сберечь — сберегать*;

**а/ин**: *помянýть—поминáть, вспомянýть—вспоминáть*; со основата *-помнить*: *за-, вс-, на-, припóмнить — за-, вс-, на-, припоминáть*; **а/ин**: *начáть — начинáть, пожáть* 'пожние' — *пожинáть, проклясть—проклинáть*;

**а/им**: *за-, принять—за-, принимáть, обнять—обнимáть, отнять-отнимáть; на-, по-, раз-, сжать—на-, по- раз-, сжимáть*;

**е/и**: *вытереть—вытирáть, простерéть—простирáть, за-, отперéть — за-, отпирáть, умерéть — умирáть, предпочéсть — предпочитáть, счесть — считáть*;

θ/**е/и**: *за-, собрáть — за-, соберý — за-, собирáть, разобрáть — разберý — разбирáть, содрáть — сдерý — сдирáть, разостлáть — расстелю — расстилáть*;

θ/**ы**: *оборвáть — обрывáть, ото-, при-, созвáть — ото-, при-, созывать, по-, разослáть — по-, рассылáть*; или: *проснýться — просыпáться*.

Во поглед на акцентот, може да се одбележи дека кај сите спомената групи глаголи од несвршен вид паѓа на *-áть*, додека во свршен вид кај едни глаголи стои на основата, а кај други на *-и́ть*.

Суфиксот *-ва* (*ть*). Во споредба со *-а*, ова морфолошко средство има значително послаба распространетост и наполно е непродуктивно како во македонскиот така и во рускиот јазик. Со *-ва* се образуваат несвршени глаголи главно од коренски, предимно префиксирани глаголи. Голем број од ваквите глаголи се застапени и во македонскиот односно другите јужнословенски јазици, на пример:

*вы-, от-,... пить — вы-, от-пивáть, до-, по-знать— до-, по-знавáть, за-, при-крыть—за-, при-крывáть, о-,раз-деть—о-,раз-девать, по-..., раз-дать — по-, раз-давáть, до-, со-зреть — до-, со-зревáть, до-, за-, по-лить — до-, за-, по-ливáть, до-, раз-, у-бить — до-, раз-, у-бивать, с-, у-мыть—с-,у-мывать, за-,со-греть—за-,со-гревать* и др.

Кај извесен број глаголи од овој тип суфиксот *-ва* отсуствува во македонскиот или рускиот јазик, односно самиот глагол на еден од двата јазика не му е познат, на пример:

*встать — вставáть* (мак. стане — станува), *застáть — заставáть*, (: мак. затече), *пристáть — приставáть* (со повеќе значења), *отстáть—отставáть* (: мак. заостане), *устáть— уставáть* (: мак. се замори), *заболéть — заболевáть, одолéть — одолевáть, затéять — затевáть, нажи́ть — наживáть, осты́ть* (покрај *осты́нуть*) — *остывáть, обозрéть — обозревáть*; или: мак. *кладе* (свр.) — *клава, дојкае — дојкава*, покрај *дојкајува*; или: *вети — веќава, сретне — срекава, види — виѓава* и сл., покрај *ветува, сретнува, видува*.

Освен кај приведените и ним слични примери, овој суфикс е застапен и кај деноминативни образувања од типот *совершенствовать* (<*совер*шенство), *свирепствовать, упрямствовать, чувствовать* и сл., кои се карактеристични за старословенскиот јазик. Преку вакви глаголи по

пат на префиксација се образувани примери како што се *почувствовать*, *усовершенствовать* итн., а отпосле по метанализа е изделен суфиксот *-ова* кој минал на примери од типот *очаровать*, *пáмятовать*, *пóльзовать*, *рисовать*, *соболезновать*, *соббровать*, *советовать*, *согласовать*; *воровать*, *голосовать*, (за)*страховать*; или *чествовать*; *адресовать*, *арестовать*, *забинтовать*, *кредитовать*, *плутовать*, *салютовать*, *фехтовать*, *шлифовать*; *варьировать*, *иллюстрировать*, *маршировать*, *скицировать* итн. Ваквите примери зборуваат не само за распространетоста туку и за продуктивноста на *-ова* како суфикс.

Во учебниците по руски јазик, меѓутоа, *-ова* ретко се изделува и разгледува како одделен суфикс.

Суфиксот *-ыва* (*-ива*). Застапен е во две форми *-ыва* и *-ива* кои претставуваат варијанти на еден ист суфикс. Освен на рускиот, односно источнословенските јазици, каде истапува како главно продуктивно средство за образување на несвршени глаголи од свршени и итеративни од несвршени, познат му е исто така на српскохрватскиот јазик. Очигледно е дека историски се развил од суфиксот *-ва*. Начинот на кој станало неговото изделување и затврдување, меѓутоа, во постојната литература за рускиот јазик не е наполно осветлен. Засега за најкомпететно обично се зема мислењето на Кузњецов[10]), кој смета дека „Исходной точкой послужил глагол *бывати*, где *ы* входит в корень (ср. *быть*)". И покрај тоа што „*бывать*" — несомнено има честа употреба во јазикот, тешко би се сложиле дека изделувањето и затврдувањето на еден ваков суфикс станало само преку овој глагол. По наше мислење, поверојатно изгледа дека е добиен преку глаголите со основа на *-и* и суфиксот *-ва* во примери од типот *присвоить* — *присваивать*, *успокоить—успокаивать*, *опозорить* — *опозоривать*, *выбросить* — *выбрасывать*, *закончить* — *заканчивать*, *спросить* — *спрашивать*, *сузить* — *суживать* итн. (сп. и схрв. *prosvetiti* — *prosvećivati*, *razraditi* — *razrađivati*, *uporediti* — *upoređivati*, *usmeriti* — *usmerivati* итн. спрема кои отпосле се образувани примери од типот *dokazati* — *dokazivati*, *nadovezati* —*nadovezivati*, *sarađivati* итн.).

Преку приведените и ним слични глаголи по пат на метанализа (преразложение) *-и* од основата било сфатено како дел од суфиксот *-ва*, т. е. добиен е нов дериватен суфикс *-ыва* (*-ива*), кој отпосле минал и на други основи.

Првите образувања на *-ыва* (*-ива*) се во секој случај ретки и во спомениците од XIII и XIV век често се среќаваат наспоредно со оние на *-ать* (сп. на пр.: „*не посоуживати* — *не посоужати*"; или „*а приставовъ не приставливати* — *не приставлѧти*", о. с., стр. 290).

Во современиот руски јазик *-ыва* (*-ива*), како што одбележивме, претставува главно продуктивно средство за образување на несвршени, односно итеративни глаголи. Основата на која се придава овој суфикс свршува на вокал или консонант, при што во првиот случај редовно

---

[10]) Историческая грамматика русского языка, АН СССР, Москва—1963, стр. 268.

стои варијантата *-ива*, а во вториот случај, општо земено, по тврди консонанти се употребува *-ыва*, а по *к, г, х* и мек или некогаш мек консонант (*ж, ш*) — варијантата *-ива*, на пример: *устро́ить — устра́ивать*; *спая́ть — спа́ивать*; *вы́бросить — выбра́сывать, переде́лать — переде́лывать, вы́здороветь — выздора́вливать, разменя́ть — разме́нивать*, но: *затро́нуть — затра́гивать, всполосну́ть — всполаскивать, засиде́ться — заси́живаться.* Инаку *-ыва* (*-ива*) служи за образување не само на т. н. секундарни глаголи од префиксирани свршени (тип *рассказа́ть — расска́зывать*) и непрефиксирани интеративни глаголи (тип *ходи́ть — ха́живать*) туку и цел ред глаголи од типот *заискивать, покашливать, отстукивать, постукивать, приплясывать, подтанцовывать, разгуливать* и сл., кои најчесто се карактеризиираат со одделни нијанси во значењето (в. стр. 609).

Акцентот кај глаголите со овој суфикс не претставува проблем, т. е. секогаш стои пред *-ыва* (*-ива*), но затоа во образувањето на овие глаголи значајно место има редувањето во вокализмот или консонантизмот, а кај некои примери истовремено во вокализмот и консонантизмот од основата. За коренскиот вокализам е карактеристично редувањето на *о/а* и *е/ё* или неговото отсуство.

Р е д у в а њ е в о в о к а л и з м о т. Ако префиксираниот глагол од кој е образуван соодветниот несвршен глагол има акцент на вокалот од основата, тогаш *о* од коренот при имперфективација редовно минува во *а*, на пример: *вдолби́ть — вда́лбливать, надломи́ть — надла́мливать, спроси́ть — спра́шивать, накопи́ть — нака́пливать, смочи́ть — сма́чивать; закопа́ть — зака́пывать* итн. Кај глаголите од свршен вид со префиксот *вы-*, кој во вакви случаи е секогаш под акцент, во случајов се тргнува од непрефиксираниот глагол, на пример: *вы́долбить* (но *долби́ть*) — *выда́лбливать, вы́нести — вына́шивать, вы́просить — выпра́шивать* итн.

Отклонување од ова правило претставуваат оние примери на *-ыва* (*-ива*) кои се образувани од глаголите на *-овать*. Независно од местото на акцентот кај свршениот видски пар, несвршениот корелатив тука го запазува вокалот *о* од коренот, на пример: *отполирова́ть — отполиро́вывать, обоснова́ть — обосно́вывать, разрисова́ть — разрисо́вывать* и др.

Во случаи кога префиксираниот свршен глагол има акцент на коренот, тогаш при имперфективација се можни два момента: а) настапува редување на **о/а** или **е/ё** и б) редувањето отсуствува:

а) Р е д у в а њ е т о н а **о/а** н а с т а п у в а:

*осво́ить — осва́ивать, присво́ить — присва́ивать, удосто́ить — удоста́ивать, успоко́ить — успока́ивать, устро́ить — устра́ивать*; или: *зако́нчить — зака́нчивать, облокоти́ть — облока́чивать, приспосо́бить — приспоса́бливать, сплоти́ть — спла́чивать, уговори́ть — угова́ривать*; или: *запуга́ть — запу́гивать,*

*вытолкать — выталкивать, заработать — зарабатывать, об-, про-играть — об-, про-игрывать; затронуть — затрагивать* и др.

Редувањето на *о/а* во случајов претставува распространето средство, особено во разговорниот јазик. Меѓутоа, литературниот јазик кај доста вакви образувања сè уште се оградува (сп. на пр.: *подытаживать, сосредотачивать* и сл. место лит. *подытоживать, сосредоточивать*). Во современиот руски јазик редувањето изостанува пред сè во примери од типот *обеспокоить — обеспокоивать, опозорить — опозоривать, подзадорить — подзадоривать, приурочить — приурочивать, сосредоточить — сосредоточивать, узаконить — узаконивать* и *узаконять, уполномочить — уполномочивать.*

Историски земено, бројот на примерите со редување на *о/а* во коренот е значително зголемен (сп. на пр. кај Пушкина „*не оспоривай глупца*", Памятник, за лит. *оспаривать*). Овој процес сепак не е завршен и претставува извесна тешкотија кај ваквите глаголи не само за странци туку и за Руси, бидејќи постои колебање меѓу формите со и без редување на *о/а*, како и меѓу суфиксите *-ать* и *-ывать* (*-ивать*). Граматиките на рускиот јазик во случајов доста си противречат честопати кај едни и исти глаголи, давајќи предност на едната или другата форма или допуштајќи ги и двете форми. Во Академската граматика, освен тоа, се приведуваат двојни форми од типот *удостоивать* и *удостаивать, дотрогиваться* и *дотрагиваться* кај еден ист писател (стр. 437). Меѓу ваквите примери најчесто се срекаваат следниве глаголи:

*обусловить — обусловливать* и *обуславливать, удвоить — удвоивать* и *удваивать*; или: *опошлить — опошливать* и *опошлять, разрознить — разрознивать* и *разронять, ускорить — ускоривать* и *ускорять, подменить — подменять* и *подменивать*[11]).

Редувањето *е/ё*. За разлика од глаголите со *о* во коренот, каде се можни две варијанти — со и без редување, тука минувањето на *е* во *ё* се врши само во случаи кога *е* се наоѓа под акцент и пред тврд консонант, т. е. кај глаголите со варијантата *-ыва*, на пример:

*захлестнуть — захлёстывать, обтесать — обтёсывать, отвоевать — отвоёвывать, подседлать — подсёдлывать , причесать — причёсывать, растрепать — растрёпывать, сверстать — свёрстывать, подчеркнуть — подчёркивать* и др.

Глаголите со варијантата *-ива* по правило го запазуваат вокалот *е* од коренот, на пример:

*долечить — долечивать, дочертить — дочерчивать, насверлить — насверливать, подстрелить — подстреливать, подменить —*

[11]) *Ожегов — Шапиро*, Орфографический словарь русского языка.

*подмéнивать, расценйть — расцéнивать, удержáть — удéрживать* итн.

Р е д у в а њ е  в о  к о н с о н а н т и з м о т  о д  о с н о в а т а. Консонантот од основата, т. е. оној пред суфиксот *-ыва* (*-ива*) кај едни глаголи се запазува (сп. *вырáботать — вырабáтывать, переписáть — перепúсывать*), а кај други е подложен на редување, кое станува главно спрема посочениот образец (в. стр. 596), на пример: *налáдить — налáживать, отцедúть — отцéживать, проследúть — прослéживать; облокотúть — облокáчивать, закрутúть — закрýчивать, уплатúть — уплáчивать, сýзить — сýживать, спросúть — спрáшивать* итн. Појавувањето на еден или друг консонант пред суфиксот *-ыва* (*-ива*) е доста сложено и од гледна точка на современиот јазик тешко се подава на објаснение (сп. *вы́бросить — выбрáсывать*, но *замесúть — замéшивать* и сл.).

Со цел да се покаже систематичност, некои автори (Исаченко), како што споменавме, образувањата на *-ыва* (*-ива*) ги разгледуваат во врска со глаголските разреди (классы), и тоа на пет продуктивни и пет непродуктивни. Тука во најопшти црти се задржуваме на првите.

П р в и о т (продуктивен) р а з р е д (*-аю, -аешь*). Глаголите на *-ать* образуваат имперфективни форми со варијантата *-ыва*, а оние на *-ять*, односно *-ать* по *ч, ж, ш* — со *-ива*, на пример: *прочитáть — прочúтывать, обдýмать — обдýмывать* итн., но *разменять — размéнивать, расстрелять — расстрéливать; спаять — спáивать; прислýшаться — прислýшиваться* (: мак. потслушува) и др.

В т о р и о т (продуктивен) р а з р е д  г л а г о л и (*-ею, -еешь*) речиси не е застапен со образувања на *-ыва* (*-ива*). Редок исклучок претставува *вы́здороветь — выздорáвливать*.

Т р е т и о т (продуктивен) р а з р е д  г л а г о л и (*-у, -уешь*) се карактеризира, меѓу другото, со следнава особеност. Суфиксот *-ыва* се придава не непосредно кон коренот од глаголот туку кон коренот проширен со елементот *-ов, -ев*, кое се објаснува главно со влијанието на глаголите од типот *ковáть, сновáть, совáть, жевáть, плевáть*, кои групата *-ова-* ја содржат во основата. Образувањата на *-ыва* (*-ива*) тука претставуваат жив и продуктивен тип, на пример:

*обосновáть — обоснóвывать, подковáть — подкóвывать, разрисовáть — разрисóвывать, рассовáть — рассóвывать; заплевáть — заплёвывать, расклевáть — расклёвывать, размежевáть — размежёвывать* и др.

Ч е т в р т и о т (продуктивен) р а з р е д  г л а г о л и (*-ну, -нешь*). Изведувањето на имперфективни глаголи од префиксирани тука е доста замрсено, кое доаѓа оттаму што како основни најчесто не истапуваат глаголите на *-нуть*, туку оние на *-ать* (сп. *раскúнуть/раскидáть/раскúдывать*). Сепак од гледна точна на современиот јазик во случајов треба да се тргнува од префиксираниот глагол, толку повеќе

што основниот глагол, т. е. оној на *-ать*, честопати е запазен главно во народните говори. Во својство на примери можат да се приведат следниве образувања: *заглянуть — заглядывать, развернуть — развёртывать, затронуть — затрагивать, всполоснуть — всполаскивать* итн.

Врската на формите на *-ывать* (*-ивать*) со оние на *-ать* се потврдува и од примери како што се *всунуть — всовывать* (: совать), *сплюнуть — сплёвывать* и сл. Од друга страна, понови образувања претставуваат глаголите со запазен консонантизам во коренот: *захлебнуться — захлёбываться, взвизгнуть — взвизгивать* и др.

Петтиот (продуктивен) разред глаголи (*-ю, -ишь*). Секундарните имперфективни глаголи во случајов се образуваат или по пат на менување на суфиксите *-и* и *-а* од основата (тип *ответить — отвечать*) или со суфиксот *-ыва* (*-ива*). До колку коренот на основниот глагол на *-ить* завршува на *ж, ш, ч, щ, н', л', р* и *j* имперфективните форми ја добиваат варијантата *-ива*, на пример: *обсушить — обсушивать, оценить — оценивать, устроить — устраивать* итн.

Глаголите со друг консонант во коренот по правило познаваат редување на консонантот:

*сгладить — сглаживать, уплатить — уплачивать, отрастить — отращивать, заморозить — замораживать, развесить — развешивать, приспособить — приспосабливать, откормить — откармливать; выездить — выезживать* и др.

Во извесен број вакви глаголи редувањето на консонантот од основата изостанува, на пример: *забросить* (мяч) : *забросать* (цветами), *забрасывать, захватить — захватывать, закусить — закусывать, проглотить — проглатывать*; или: *перетащить* (шкаф) и *перетаскать* (вещи) — *перетаскивать, откатить — откатывать*. Од друга страна, за овој разред глаголи е карактеристично секако и заменувањето, односно мешањето со глаголите на *-ать*:

*осмыслить — осмыслять* и *осмысливать, накопить — накоплять* и *накапливать, подменить — подменять* и *подменивать*.

Што се однесува до непродуктивните разреди, образувањата на *-ыва* (*-ива*) тука имаат извесна распространетост главно во VI и X разред, сосем ретки се во VII и VIII, а наполно изостануваат во IX разред. За образувањата од VI разред е притоа карактеристично дека се без редување на консонантот пред *-ыва*, на пример: *обглодать — обгладывать, облизать — облизывать, отыскать — отыскивать, переписать — переписывать* итн. Малубројните примери од VIII разред се застапени само со варијантата *-ива*: *засидеться — засиживаться, просмотреть — просматривать*. Во последниот разред (X) почесто се среќаваат главно следниве глаголи:

*обкрасть — обкрадывать, учесть — учитывать, присесть — присаживаться, перемолоть — перемалывать, распороть — распарывать, расколоть — раскалывать*.

β) **Образување на несвршени глаголи од свршени со пренос на акцентот**

Во образувањето на глаголскиот вид акцентот игра важна улога, повеќе или помалку, кај сите споменати морфолошки средства. Голем број несвршени глаголи се разликуваат од својот свршен видски пар, меѓу другото, и со акцентот (сп. на пр.: *выйти — выходи́ть, бро́сить — броса́ть, оби́деть — обижа́ть, созре́ть — созрева́ть, спроси́ть — спра́шивать* итн). Во вакви и слични примери акцентот, сепак, не истапува сам со видска функција, туку претставува придружен елемент на суфиксите *-и, -а* (*-я*), *-ыва* (*-ива*). Со улога на видска функција, т. е. како средство за образување на несвршен глагол од свршен, акцентот претставува најслабо распространето средство, кое е ограничено на извесен број примери изведени главно од глаголите *сы́пать* и *ре́зать*:

*на-, об- рассы́пать* (свр. вид) — *на-, об-, рассыпа́ть* (несврш. вид);
*вы́резать, разре́зать* (сврш.) — *выреза́ть, разреза́ть* (несвр.).

Образувањето на сегашното и простото идно време е исто така изразено со различни форми (сп. *насыплю, -ешь...* — сврш.: *насыпа́ю, -а́ешь...* — несврш., *разре́жу, -ешь...* — сврш.: *разреза́ю, -а́ешь...* — несвр. вид). Слично разликување на формите од сегашно и идно време им е својствено, освен тоа, на префиксираните глаголи во основата на кои им лежи *знать — знава́ть*, на пример: *до-, за-, при-, у-знаю, -ёшь...* (сег. вр.): *до-, за-, при-, у-зна́ю, -ешь...* (идно вр.).

## Непарни глаголи

Овој тип глаголи, од своја страна, се делат на две основни групи: α) едновидски и β) двовидски глаголи. За едната и другата група е општо дека немаат соодветен видски пар, т. е. за разлика од парните истапуваат само со една форма. Постојната литература за овој тип глаголи е, општо земено, доста нејасна и со празнини, што наоѓа одраз и во учебниците кои ваквите глаголи најчесто само патем ги одбележуваат. Двете групи глаголи се карактеризираат со следниве особености и распространетост.

α) **Едновидски глаголи**. Под едновидски се земаат оние непарни глаголи кои се среќаваат само со еден вид — свршен или несвршен, така што се делат на две подгрупи: а) свршени (verba perfectiva tantum) и несвршени (verba imperfectiva tantum). Во учебниците по руски јазик бројот на глаголите од првата и втората подгрупа доста варира, што се објаснува главно со нееднаквите критериуми во определувањето на дадени глаголи кон ваков видски тип, како и со недостатната обработеност на ова прашање. Двете групи едновидски глаголи во современиот руски јазик ја имаат следнава застапеност:

а) **Едновидски свршени глаголи** (verba perfectiva tantum). Во морфолошки поглед истапуваат како непрефиксирани и префиксирани глаголи кои од своја страна имаат свои подгрупи. Делењето спрема даден суфикс тука е во извесна мерка поцелесообразно, особено ако се земат предвид и префиксите заедно со нивните потипични значења:

$а_1$) Свршени глаголи на *-ать(ся)*, *-ить(ся)*: *стать, состояться*; *сглáзить*; *хватить*; *заблудиться, опóмниться, понáдобиться, очутиться, прослезиться, разговориться.*

$а_2$) Свршени глаголи со суфиксот *-ну* кои најчесто означуваат интензивен почеток на глаголското дејство:

*грянуть, отпрянуть, рýхнуть, тряхнуть, хлынуть*; *встрепенуться, очнуться, рехнуться, ринуться*, како и примери од типот *прикорнуть, садануть, улизнуть* или *воспрянуть* (стсл.) и сл.

$а_3$) Глаголи со префиксот *по-* кои означуваат ограничување на дејството во време: *поклевáть, покочевáть, поболтáть, полепетáть, полежáть, помечтáть, посидéть, пососáть*;

$а_4$) Глаголи со два префикса, својствени на експресивно-разговорниот стил:

*позавоевáть, позаклевáть, позаплевáть*; *понабросáть, понаписáть, понаплевáть*; *поразгневáть, пораздýмать*; *попридержáть*; *поотцветáть* и сл.

$а_5$) Глаголи со префискот *за-* со значењето почеток на глаголското дејство: *забушевáть, загремéть, захворáть*; *заплясáть, зашагáть*;

$а_6$) Глаголи со префиксите *от-*, *до-*, *пере-* кои означуваат завршеност или резултативност на глаголското дејство:

*отгремéть, отзвенéть, отшумéть*; *догремéть, дозвенéть, дотлéть*; *доглáдить, допросить*; *перезвенéть, переловить, перемерéть, перепóртить, перетлéть*;

$а_7$) Глаголи со префиксот *про-* во разни значења:

*проглядéть, проворóнить, проморгáть, промахнуться, просчитáться, прогадáть, проболтáться, проворовáться, проговориться.*

Кон последниве проф. *Исаченко*[12]) додава и разни експресивни образувања од типот „*сгинуть, вызвездить, прикорнуть, садануть, махнуть* (в Москву) и мн. др.“, при што го истакнува следново: „На самом деле непарных глаголов с/в в русском языке несколько сотен: ведь все глаголы начинательной, ограничительной, смягчительной, однократной, дистрибутивной совершаемости являются „непарными“, или: „Непарность глаголов с/в является не каким-либо редким исключением, а явлением вполне системным“ (стр. 304 и 305).

---

[12]) Грамматический строй русского языка в сопоставлении с словацким, стр. 304.

Приведените примери секако даваат претстава за неодрживоста на досегашното гледање на овој видски тип глаголи. Независно од тоа колкав е бројот на ваквите непарни глаголи, од нив не можеме да образуваме сложено идно време. Од друга страна, при споредба со македонскиот јазик излегува дека нивниот број во последниов е ограничен главно на глаголите *кукне, лусне, йризне*, што се карактеризираат со еден вид дефектност, како и на извесни глаголи со суфиксот *-ира*: *инсценира, йардонира, йреформулира* и сл., кои во рускиот јазик се или двовидски или претставуваат парни глаголи (сп. *формулировать* и *сформулировать*). Ограниченоста на едновидските свршени глаголи во современиот македонски јазик се објаснува главно со постоењето на суфиксот *-ува* со кој може да се образува „вистински" видски пар од типот *донесе — донесува, йоседи — йоседува, йоразгледа — йоразгледува, йобегне — йобегнува, йрочиша — йрочишува* итн.

б) Едновидски несвршени глаголи (verba imperfectiva tantum). Во оваа група глаголи влегуваат исто така непрефиксирани и префиксирани глаголи, главно со сите суфикси кои им се својствени на несвршените глаголи и кои, следствено, имаат различни значења, што во голема мерка го отежнува класифицирањето на ваквите глаголи. Бројот на последниве кај одделни автори доста варира, но не е незначителен. Спрема морфолошкиот облик и донекаде нијансите во значењето, можат да се изделат следниве групички глаголи:

$б_1$) Непрефиксирани и префиксирани глаголи на *-ать, -аться, -вать, -овать(ся), -еть, -ить(ся)*. Тука спаѓаат глаголи со различни нијанси во значењето, така што групирањето е можно главно спрема суфиксот на кој завршуваат:

**-ать**: *полага́ть* (=смета), *обита́ть, облада́ть, отстоя́ть, преоблада́ть, принадлежа́ть, содержа́ть, состоя́ть*;
**-вать**: **-овать, -евать:** *подсева́ть*; *недоумева́ть, распева́ть*; *заве́довать, пресле́довать*; *издева́ться, чередова́ться*;
**-еть**: *име́ть, сиде́ть*; *вы́глядеть, зави́сеть, предви́деть, сожале́ть*;
**-ить**: *зна́чить, сто́ить, волочи́ться, си́литься.*

Покрај овие глаголи, ваму спаѓаат и значителен број глаголи од старословенско потекло, на пример: *благогове́ть, недомога́ть, обоня́ть, обурева́ть, порица́ть, созерца́ть, повинова́ться*; или: „*изоби́ловать, обстоять, подража́ть, отрица́ть, предчу́вствовать, уча́ствовать*", како и примери од типот *восторга́тьея, нужда́ться, предше́ствовать, состяза́ться, утвержда́ть* и др.

$б_2$) Глаголи со суфиксот *-ничи*. Претставуваат деноминативни образувања, при кои *-ничи* е добиен преку примери од типот *безде́льничать* (<бездельник), *блу́дничать, куста́рничать, своево́льничать, ска́редничать, сапо́жничать, столя́рничать* и сл., од кои *-ничи*, односно *-ичи*, отпосле минал како одделен суфикс и во примери од типот *ва́жничать. домовни́чать, инти́мничать, не́жничать, не́рвничать, оригина́льничать, сентимента́льничать, скро́мничать; лентя́йничать* итн.

Најголем дел од овие глаголи се среќаваат и во македонскиот јазик, во кој се навлезени преку бугарскиот односно рускиот јазик. Обично означуваат состојба, занимање со дејност или занает што лежи во основата на глаголот. Навистина, од овие глаголи би можело, како во рускиот така и во македонскиот јазик, со префиксите *за-* и *по-* да се образува и глагол од свршен вид (сп. *заважничать, поинтимничать* и сл.), но со тоа се внесува нова нијанса.

б$_3$) Глаголи кои свршуваат на *-ствовать*. За овие образувања е карактеристична нијансата својство или состојба, односно станување таков како што е основата на глаголот, на пример: *безумствовать, бездействовать, мудрствовать, отсутствовать, присутствовать, свирепствовать*; или: *кандидатствовать, покровительствовать, председательствовать, профессорствовать, учительствовать, шефствовать* и др., или: *сочувствовать, участвовать*; *повествовать* и сл. — со подруга нијанса во значењето.

Инаку самиот суфикс има старословенско потекло, а во современиот македонски јазик се среќава главно во глаголи кои носат литературен печат (сп. *бездејствува, безумствува* и сл.).

б$_4$) Непрефиксирани глаголи на *-ыва* (*-ива*) со итеративно значење. Овој тип глаголи што се употребуваат само во минато време имаат главно битов карактер, т. е. типични се за разговорниот и особено простонародниот говор, на пример: *видывать, говаривать, улавливать, нашивать, обедывать, сиживать, читывать, хаживать* итн. Ваквите форми се доста чести и кај класиците од 19 век, на пример кај Пушкина: „Здесь барин *сиживал* один, Здесь с ним *обедывал* зимой Покойный Ленский, наш сосед; или: *езживал* (Тургенев, Стучит!); кај Л. Толстој во „Војна и мир“: „Денисов ударил его по плечу и быстро стал ходить по комнате, не глядя на Ростова, что он *делывал* в минуты душевного волнения. . . Иногда *танцовывали* даже pas de châle лучшие ученицы“.

б$_5$) Префиксирани глаголи на *-ыва* (*-ива*) дел од кои се карактеристични за литературниот руски јазик и означуваат процес што не е ограничен со достигнување на резултат, на пример: *зайскивать, отстукивать, ухаживать*; *разговаривать, разгуливать, раздумывать*.

б$_6$) Глаголи на *-ыва* (*-ива*) со префиксот *по-* за кои е карактеристично значењето — непрекинато дејство:

*повёртывать, поглядывать, покашливать, покряхтывать, посвистывать, поскрипывать похрамывать, почитывать*;

б$_7$) Глаголи на *-ыва* (*-ива*) со префиксите *под-* и *при-* кои имаат значење на придружувачко (сопровождающее) дејство:

*подплясывать, подсвистывать, подтанцовывать, подхлопывать*; *приговаривать, приплясывать, притаптывать, прихлопывать*.

б$_8$) Глаголи на *-ыва* (*-ива*) со префиксот *пере-* и честичката *-ся* кои истапуваат со значењето продолжително и заемно дејство:

*перекликаться, перестреливаться, перешёптываться*; но *переглядываться* (: *переглянуться*), *переругиваться* (: *переругаться*).

Приведените примери секако укажуваат дека нивниот број не е мал. Најновите испитувања притоа даваат основа за заклучок дека ваквите глаголи во рускиот јазик (а по сè изгледа и во другите словенски јазици) заземаат важно место и претставуваат жива категорија, поради што проф. *Исаченко* истакнува: „Всякая попытка дать сколько-нибудь полный перечень таких глаголов заранее обречена на неудачу“ (о. с., стр. 305). Во однос на непрефиксираните глаголи одбележува дека воопшто немаат соодветен видски пар и го додава следниов заклучок: „Одновидовость бесприставочных глаголов нс/в превращается, таким образом, из какого-то досадного „нарушения“ грамматического строя в с и с т е м-н у ю черту славянского глагола“ (стр. 305).

За разлика од едновидските свршени глаголи, овој тип глаголи во македонскиот јазик е далеку позастапен, така што изнесеното во голема мерка се однесува и за овој јазик. Одбележување бара, сепак, фактот дека меѓу е д н о в и д с к и т е глаголи — свршени и несвршени — во рускиот јазик не се среќаваат глаголи од западноевропско потекло, кои му се познати, меѓутоа, на македонскиот јазик, при што оние од несвршен вид се далеку почести (сп. на пр.: *ризикува, стартува, штрајкува, швалерисува*; или: *алудира, артикулира, декламира, диригира, култивира, лавира, морализира* и др.). Освен тоа, во случајов паѓа в очи дека меѓу едновидските глаголи се застапени и споменатите глаголи од старословенско потекло, а во македонскиот јазик и од западноевропско потекло. Отклонувањето од стариот односно парниот видски тип секако доаѓа по странски импулс. За глаголите од старословенско потекло ова со право го констатира и *Исаченко*: „Одновидовость таких глаголов, как *отрицать*, объясняется тем, что они перенесены в русский язык из другой системы: в старославянских текстах, базирующихся на переводах с греческого, не было, по-видимому, необходимости выражать действия, обозначаемые глаголами *отрицать* или *утверждать*, *подражать* или *предшествовать* и т. п. в совершеном виде“ (стр. 306). *Исаченко*, меѓутоа, донекаде си противречи во тоа што наполно го отфрла традиционалното учење за т. н. видски пар кај ваквите глаголи. Ако парните глаголи не претставуваат систем, зошто тогаш едновидноста кај споменатите глаголи се објаснува со странско влијание!

β) **Д в о в и д с к и г л а г о л и.** Под овие глаголи се разбираат такви кои обединуваат во себе значење на свршен и несвршен вид, т. е. во истиот облик се изразени и двата вида. Слично на едновидските, голем дел и од овие глаголи имаат честа употреба во јазичната пракса, како во рускиот така и во македонскиот јазик. Од друга страна, карактеристично е за нив дека макар што можат да се употребат и како свршени и како несвршени, не може да се земат за неутрални во однос на видот, бидејќи во секој конкретен случај се употребуваат со определено видско значење, кое зависи од комуникативната задача. Задржувањето на нив се наложува, меѓу другото, поради тоа што и во едниот и во другиот јазик за овие глаголи се сврзани извесни специфичности и тенденции. И тука,

значи, се работи за одделни видски системи, кои, макар сродни и блиски, не смеат да се заменуваат меѓу себе.

Спрема основата, овој видски тип глаголи можеме да го поделиме на три групи: а) глаголи со домашна основа, б) глаголи со црковнословенска основа, и в) глаголи со странско (западноевропско) потекло. Нивната застапеност и особености во рускиот и македонскиот јазик се следниве:

а) Двовидски глаголи со домашна основа: *бежа́ть* („Народ толпой *бежа́л* за нами", Пушкин — несвр., но „Кто-то *бежа́л* из Москвы и велено всех задерживать" — свр.): мак. *бега* несвр.

*веле́ть* 'заповеда, препорачи, -ува': *ве́ли — рече*, т. е. со подруго значење, и притоа претставува парен глагол со суплетивна основа;

*венча́ть* — свр. и несвр.: мак. *венча — венчава*;

*жени́ть* (кого-л. на ком-л.) или *жени́ться* (на ком-л.) : мак. *жени — ожени*;

*казни́ть* 'погуби, -ува': мак. *казни — казнува* (со подруго значење);

*крести́ть* = мак. *крсти* свр. и несвр., покрај *кр̄штава* или *кр̄штева*;

*мо́лвить* заст. и фолкл.: мак. —;

*ра́нить*: мак. *рани — ранува*, т. е. парен глагол.

Од приведените примери се гледа дека во македонскиот јазик во лексички и видски поглед им соодветствува само глаголот *крсти*. Од друга страна, ваквите глаголи во македонскиот јазик се застапени во значително поголем број, додека во рускиот јазик или не се среќаваат или претставуваат парни глаголи (сп. *кани, мажи се, слика, товари, вечера, руча, пазари, праша*; или: *граби, дели, преноќева* : р. *переночева́ть* (свр. вид.)

б) Двовидски глаголи кои имаат главно црковнословенско потекло и најчесто книжевен карактер. И овие глаголи се застапени во ограничен број примери, дел од кои се, навистина, со доста честа употреба, но меѓу нив има и такви кои се третираат како застарени (устаревшие) и, следствено, ретко се употребуваат. Тука спаѓаат следниве глаголи:

*возде́йствовать, соде́йствовать* : мак. *воздејствува, содејствува* — несвршен вид;

*дарова́ть* и мак. *дарува* — свр. и несвр. в., но схрв. *дарити — даривати*;

*испове́дать*: мак. *исповеда — исповедува*;

*испо́льзовать* и мак. *искористува* — свр. и несвр.;

*иссле́довать*: мак. *иследи — иследува*, схрв. *ислеђивати*;

*насле́довать, сонасле́довать* : мак. *наследи — наследува*;

*обсле́довать, рассле́довать* : мак. —;

*минова́ть* : мак. *мине*, свр. и несвр. покрај *мине — минува*;

*обеща́ть* : мак. *вети — ветува* (стр. *обечати*, стсл. *обештати*);

*образова́ть, сообразова́ть(ся)* и мак. *образува, сообразува (се)*;

*собо́ровать* (цркв.) : мак. —;

*сочета́ть* : мак. —, схрв. —.

Во однос на овие глаголи интересно е одбележувањето на *Исаченко* дека дел од нив, пред сè оние при кои црквено-книжевниот карактер преовладува, не ја пројавуваат својата двовидност еднакво јасно во сите форми. Така, додека во минато време можат да бидат од свршен и несвршен вид, простото идно време кај некои од нив изостанува, кај други се можни двете, т. е. просто и сложено идно време, на пример:

*он воздéйствовал* = *он оказал* и *он оказывал* воздействие, но: *он воздéйствует* — се употребува главно со значење на сегашно време; или:
*он обслéдует* свр. в. (идно вр.) и *он будет обслéдовать* несвр. в.

Јасно е во случајов дека дел од овие глаголи, меѓу нив *испóльзовать* и *миновáть*, пројавуваат извесно колебање во образувањето на сегашно и идно време. Што се однесува до видската неиздиференцираност, слично на спомenатите глаголи од свршен вид, таа е условена од странско влијание. Имено префиксите кај овие глаголи, според *Исаченко*, се искалкирани спрема грчки или латински образец (о. с., стр. 145).

в) Д в о в и д с к и  г л а г о л и  с о  с т р а н с к а  (з а п а д н о е в р о п с к а)  о с н о в а. Од примери со домашна основа *-овать* минал и на глаголи со странска основа: *атаковáть* (<фр. *attaquer*) и особено герм. инфинитивен облик *-ieren* : *телефонúровать* (<*telephonieren*) или *-sieren*: *фантазировать* (<*phantasieren*), каде по пат на контаминација се изделиле суфиксите *-ирова-ть* и *-изирова-ть*, кои отпосле исто така минале на глаголи со домашна основа. Во споредба со разгледаните две групи глаголи, последнава е далеку помногубројна, како во рускиот така и во македонскиот јазик. Слично на спомenатите едновидски глаголи, и тука двовидноста е резултат на странско влијание, т. е. на западноевропските јазици кои оваа глаголска категорија не ја познаваат. Но макар што двовидноста е воопшто типична за овие глаголи, сепак, нема место за едно воопштување во смисла дека сите влегуваат во д в о в и д с к и т е глаголи. Како што видовме, некои од нив во македонскиот јазик, за разлика од рускиот, спаѓаат кон е д н о в и д с к и т е несвршени и свршени глаголи (в. стр. 610). Од друга страна, дел од нив во еден од двата јазика имаат и соодветен свршен видски пар, образуван со даден префикс, така што спаѓаат кон п а р н и т е глаголи. Своевиден куриозитет, освен тоа, претставува фактот дека во современиот македонски јазик меѓу д в о в и д с к и т е глаголи се среќаваат и префиксирани глаголи на *-ира* и нешто поретко *-ува*, од кои Речникот на македонскиот јазик ги одбележува, на пример, следниве:

*пре-*: *прегрупира*, *преквалифицира* или *преквалификува*, *прекласифицира*, *прекопира*, *преориентира*; *про-*: *продемонстрира*, *продефилира*; *раз-*: *расформира*; *с-*: *сконцентрира* и др.

Веќе набележаните особености и специфичности на овие глаголи, било во рускиот било во нашиот јазик, укажуваат дека разликите меѓу нив и тука се доста значителни. Во поглед на самото образување, овие глаголи спрема завршокот во рускиот јазик можат да се поделат на следниве три групи: α) *-ова-ть*, β) *-ирова-ть* и γ) *-зирова-ть*:

α) *-ова-ть, -изовать*: *адресова́ть, арендова́ть, арестова́ть, ассигнова́ть, атакова́ть, конфискова́ть*; или: *мобилизова́ть, моторизова́ть, организова́ть*; или:

β) *-ирова-ть*: *абони́ровать, аккумули́ровать, акценти́ровать, ангажи́ровать, ассимили́ровать, ассоции́ровать, интерпрети́ровать, мотиви́ровать телеграфи́ровать, телефони́ровать, экспорти́ровать*; *электрифици́ровать*;

γ) *-изирова-ть*: *автоматизи́ровать, акклиматизи́ровать, амортизи́ровать, анализи́ровать, фантази́ровать* и др.

Од ваквите глаголи суфиксите *-ирова-ть* и *изирова-ть* се почувствувале како одделни, самостојни суфикси кои минале и на примери со домашна основа, кое во случајов зборува не само за нивната распространетост туку и продуктивност, на пример: *советизи́ровать, звукофици́ровать, яровизи́ровать* и др.

Ако приведените и ним слични глаголи се споредат со соодветните во македонскиот јазик, лесно се забележува дека кај многу од нив нема полно гласовно совпаднување, бидејќи оние на *-овать* кај нас често се застапени со *-ира*, додека обратни случаи се сосем ретки, на пример:

*адресова́ть* : мак. *адресира, дезорганизова́ть* : *дезорганизира, демобилизова́ть* : *демобилизира, диктова́ть* : *диктира, компонова́ть*: *компонира, магни́тить* : *магнетизира* и др. но: *дисквалифицировать* : *дисквалификува*.

Од друга страна, за рускиот јазик е карактеристично дека некои вакви глаголи се преведени, односно имаат руска основа, на пример: мак. *конвенира* : р. *соответствовать, подходить, просперира* : *преуспевать, процветать*, мак. *интервенира*: *р.* 1. *вме́шиваться; 2.хлопота́ть* (о *ком-л.*) и др.

Во однос на разликите во видот меѓу нашиот и рускиот јазик, посебно одбележување бараат оние глаголи на *-овать* и особено на *-ировать, -изировать* (мак. *-ира, -изира*) кои во македонскиот јазик се двовидски а во рускиот имаат свој свршен видски пар, т. е. претставуваат парни глаголи. Таков е случајот, на пример, со следниве глаголи:

**о-**: *публикува* — несвр. и свр. : р. *публикова́ть — опубликова́ть*; *про-*: *консултира* : р. *консульти́ровать — проконсульти́ровать, контролира* : *контроли́ровать — проконтроли́ровать*, **с-**: *компенсира* : *компенсировать — скомпенси́ровать*, (*се*) *компромитира* : *компромети́ровать* (*ся*)—*скомпромети́ровать* (*ся*), *конструира* : *конструи́ровать — сконструи́ровать, маневрира* : *маневри́ровать — сманеври́ровать, формира — формирова́ть — сформирова́ть, фотографира* (*се*): *фотографи́ровать* (*ся*) — *сфотографи́ровать* (*ся*); *конфу́зиться — сконфузиться*; **от-**: *ремонтира*: *ремонти́ровать — отремонти́ровать*; **про-** *телефонира* : *телефони́ровать — протелефони́ровать*.

Ако кај глаголите од домашно потекло префиксите главно секогаш внесуваат определена нијанса кај образуваниот глагол, тука едни од нив истапуваат со минимално резултативно значење. Ваквиот тип

парни глаголи е изгледа уште пораспространет во современиот македонски јазик. Разгледувајќи ги глаголите на *-ира, Л. Минова — Ѓуркова*[13]) го прави следниов заклучок: „Префиксирањето обично им дава свршен вид на глаголите на *-ира* без да го менува суштински нивното значење". Со ваква функција таа ги приведува префиксите: *за-*: *ангажира — заангажира*; *из-*: *кристализира — искристализира*; *на-*: *електризира — наелектризира*; *по-*: *третира—потретира*; *-пре-*: *ориентира—преориентира*; *про-*: *дискутира — продискутира*; *раз-*: *нервира — разнервира*. Независно од тоа што овој видски тип е доста распространет, сепак не би можело на сите приведени префикси да им се припише еднакво чиста видска функција. Како што беше одбележено кај примерите од рускиот јазик, ваква функција имаат главно префиксите со резултативно значење, додека префиксите *по-*, *пре-* и сл. обично внесуваат подруги нијанси во значењето, така што тешко може да се допушти дека суштински воопшто не го менуваат основното значење. Во секој случај, останува да се преиспитаат доста работи околу нивната чистовидска функција.

Самата двовидност во рускиот јазик е најдобро изразена во формите за минато време. Така, на пример: *он анализировал = он произвёл анализ* — свршен вид и *он производил анализ* — несвршен вид. Презентските форми кај многу вакви глаголи исто така се употребуваат со значење на сегашно и идно време, на пример: *он абонирует* = тој абонира и тој ќе абонира. Описното (сложеното) идно време теоретски може да се образува од најголем број вакви глаголи, но во пракса сепак често изостанува, бидејќи примерите од типот *его будут арестовать* се необични за јазичниот усет, т. е. во вакви случаи како пообично наоѓа примена простото идно време — *его арестуют*.

Од изнесеното за трите групи двовидски глаголи се гледа дека, општо земено, претставуваат не само значителна туку и доста разнообразна по потекло и значење група глаголи. Во однос на парните глаголи, кои се не само најмногубројни туку и најтипични за секој словенски јазик, двовидските можат да се земат како аномалија, која како и секоја друга аномалија пречи, поради што јазикот бара патишта да ја отстрани. Отстранувањето на двовидноста обично станува по пат на секундарна диференцијација, која во рускиот јазик, според *Исаченко* (стр. 147), се врши на следниов начин: првобитно двовидскиот глагол добива глаголски показател: α) на свршен вид (префикси), и β) на несвршен вид (суфикси).

а) Според двовидскиот глагол се изделува нов — префиксиран глагол од свршен вид, на пример: *женить* (свр. и несвр. вид) — *поженить* (само свршен вид); *обещать* (свр. и несвр. вид) — *пообещать* (само свршен вид).

Се разбира, слично на други префиксирани глаголи, и тука префиксот внесува извесна нијанса во значењето на образуваниот глагол,

---

[13]) Некои карактеристики на глаголите на *-(из)ира* во македонскиот литературен јазик. МЈ, год. XII, стр. 122.

така што не може да се земе за наполно чист видски корелатив спрема глаголот без префикс, но тоа е случај и со останатите глаголи. Независно од тоа дали претставуваат чист видски пар или се приближуваат кон него, образувањето на префиксирани свршени глаголи со странска основа е доста распространето. Сепак во одделните словенски јазици (на пр. словачкиот и македонскиот) тоа е далеку послободно и поинтензивно отколку во рускиот литературен јазик, кој на ваквите образувања сè уште им се опира. Од неколкуте префикси со кои станува образувањето на ваквите глаголи улога на чистовидска функција или сосем блиску до неа има главно споменатиот префикс *с-*. Од друга страна, за рускиот јазик во случајов е карактеристично дека ваквите глаголи се далеку почесто застапени во индивидуална употреба и воопшто во неслужбениот јазик, каде се среќаваат, на пример, образувања од типот *обревизова́ть*, *отмобилизова́ть*, *пролави́ровать*, *спаради́ровать* и сл. Процесот на секундарната префиксација, меѓутоа, сепак не ги опфатил сите вакви глаголи, особено во литературниот јазик.

в) Спрема двовидскиот глагол, со суфиксот *-ыва* (*-ива*) се образува суфиксален неологизам — глагол од несвршен вид: *арестова́ть* — *арестóвывать*, *организова́ть* — *организóвывать*, *образова́ть* — *образóвывать* и др. Постоењето на глаголот со суфиксот *-ыва* (*-ива*) сепак не ја исклучува двовидноста на основниот глагол (сп. на пр. *образуется*, несвр. и свр. вид, и *образовывает*, несвр. вид, кој е притоа доста редок).

Во одделни, изолирани, случаи двовидноста се отстранува со посредство на акцентот. Таков е случајот главно со двовидскиот глагол *роди́ть* кој во минато време има две форми: *она родила́* (свр.) и *она роди́ла* (несвр. вид).

* * *

Разгледувањето на видот како глаголска категорија би било во голема мерка неполно, ако тука сосема се одминат неговите синтаксички својства и функции, толку повеќе што за некои од нив веќе патем стана збор. Се разбира, прашањата од овој тип можат да бидат предмет на посебно разгледување, и тоа како од теоретска така и од практична гледна точка. Водејќи сметка за овој момент, тука ќе се задржиме главно на некои покарактеристични особености на видот во рускиот јазик во однос на нашиот, каде проблемите од овој тип се слабо обработени. Како што е познато, глаголскиот вид обично се однесува кон неконјугациските категории. Сепак, тој може да се вклучи во синтаксичкиот систем, со кое станува средство за изразување на синтаксичка зависност. Целосно земено, глаголскиот вид во синтаксички поглед може да има две функции: примарна — изразување на свршено и несвршено дејство и секундарна, синтаксичка, условена од контекстот. Во вториов случај употребата на свршен или несвршен вид е особено истакната во зависни реченици[14]).

---

[14]) *Vilma Barnetová*, K syntaktické funkci slovesného vidu, Kapitoly ze srovnávaci mluvnice ruské a české, III, Academia, Praha 1968, 51—81.

Општословенска појава е, на пример, глаголот во заповеден начин при употреба на негација да истапува во несвршен вид. Рускиот јазик, меѓутоа, врз база на ваква употреба на видските форми, развил извесни свои специфичности. Така, кај примерите *зажгѝ свет, возьмѝ сумку, закрóй окнó, снимѝ шапку* итн. се пази старина кога истите, употребени со негацијата *не*, го менуваат својот с в р ш е н вид во н е с в р ш е н, при што директниот објект минува во индиректен, т. е. именката место во акузатив стои во генитив: — *не зажигáй света, не берѝ сумки, не закрывáй окнá, не снимáй шапки*. За руска треба да се земе и употребата на негацијата *не* со свршен глагол, кое е, меѓутоа, сврзано со изделување на посебна нијанса во значењето. Имено негацијата употребена со свршен глагол означува п р е д у п р е д у в а њ е или в и д з а к а н а, на пример: *не забýдь, не простудѝсь, не упадѝ, не тронь, не скажѝ это отцу* и др.

**Инфинитив** Ваква разлика сврзана со употребата на с в р ш е н спрема н е с в р ш е н глагол му е својствена и на инфинитивот, употребен со значење на заповеден начин, на пример: *Зажечь! Забыть! Закрыть! Уйти!* но: *Не зажигáть! Не забывáть! Не закрывáть! Не уходѝть!*

Во инфинитивните прашални реченици со негација и частичката *ли* сепак се употребува само глагол од свршен вид, на пример:

*Не пойтѝ ли нам в кино! Не зажéчь ли свет! Не открыть ли окно!*

Разлика во употребата на формите од с в р ш е н и н е с в р ш е н вид, предизвикана од негацијата *не*, е карактеристична и за зборовите *нужно, следует, требуется* в о н е г а т и в н и р е ч е н и ц и, т. е. *нужно взять, требуется доказать, следует признать* — свр. вид, но *не нужно брать, не требуется доказывать, не следует признавать* — несвр. вид.

Кај некои глаголи разликата меѓу свршен и несвршен вид е изразена со нееднаква рекција. Таков е случајот, на пример, со глаголите *заслужѝть* : *заслýживать, черпнýть* : *черпáть*; сп.: „*заслужѝть внимание, похвалý, наградý*, но *заслýживать внимания, похвалы, награды*; или: *черпнýть воды, знаний*, но *черпáть вóду, знания*"[15]).

Тесната зависност на рекцијата од глаголскиот вид е исто така јасно изразена во употребата на извесни глаголи со акузатив и генитив. Додека формите од свршен вид тука можат да се употребат и со двата падежа, оние од несвршен вид имаат рекција само со акузатив, на пример:

*вы́пить вóду* (всю), *молокó* (всё) и *вы́пить воды́, молокá* (часть);
*подáть телятину* (всю) и *подáть телятины* (часть), но:
*выпивáть вóду, молокó. . ., подавáть телятину* — само со акузатив.

**Г л а г о л с к и в р е м и њ а**. Освен во разгледаните форми, видот наоѓа примена, повеќе или помалку, и кај глаголските времиња. Нивниот далеку помал број во однос на македонскиот јазик (3 спрема 8) во голема мерка се надоместува со исползување на видот и извесни лексички сред-

---

[15]) *А. М. Финкель* и *Н. М. Баженов*, о. с., стр. 395—396.

ства, како што се зборовите *ещё*, *всегда*, *иной раз*, *по вечерам*, формата *бывало* и др., кои во вакви случаи служат за придавање на определени дополнителни нијанси во значењето на временските форми. Со други зборови, она што кај нас се изразува со дадено време (временски форми), во рускиот јазик таква функција обично има глаголскиот вид или некое од споменатите средства, а во извесни случаи едновремено и едното и другото. Макар што разлики меѓу рускиот и нашиот јазик се забележуваат кај сите три времиња, тие се сепак потипични за минатото и идното време, поради што тука се ограничуваме главно на нив.

**Глаголскиот вид кај формите од минато време** (перфект)

Кај формите од ова време одбележување бара т. н. у з у а л н о дејство (т. е. дејство кое се повторува, кое станало постојано, односно минало во навика). Во чешкиот и словачкиот јазик, на пример, тоа се изразува со претеритални форми од свршен вид, а во македонскиот обично со минато несвршено определено или со ќе и минато несвршено определено време. Во рускиот јазик ваквото дејство се изразува на два начина: а) с о н е с в р ш е н в и д и б) с о з б о р о т *бывало* + с в р ш е н в и д, на пример:

*Секоја недела ш̄аш̄ко* (си) *облекуваше* (или ќе облечеше) *црно ӣалш̄о и си одеше в црква*; руски:

*По воскресеньям отец надевал* (несвр. вид) *черный пиджак и отправлялся в церковь*; или:

*По воскресеньям отец, бывало, наденет* (свр. вид) *черный пиджак и отправится в церковь.*

Формите *надевал*, *отправлялся* во случајов се стилски неутрални, додека оние од перфективниот презент (наденет, отправится) се стилски обоени („квалифицированы").

Што се однесува до формите од типот *я обедывал*, *я хаживал*, тие претставуваат наследени, денес веќе застарени образувања. За нив е карактеристично пред сè дека немаат полна парадигма, т. е. истапуваат само во минато време. Во постојната литература за формите од овој вид обично се истакнува дека означуваат одамна минато време. Ваквото сфаќање за нивното значење, меѓутоа, во понови работи се отфрла во таа смисла што се разгледуваат како „многократные действия, у з у а л ь н ы е в прошлом, но в момент речи больше не повторяющиеся (*Исаченко*, стр. 432). За засилување на узуалниот момент понекогаш се употребува споменатиот збор *бывало*, но пред сè во разговорниот јазик (сп. „*Бывало, писывала* кровью Она в альбомы нежных дев". Пушкин).

Од друга страна, во однос на формите од типот *я обе́дывал*, *он ха́живал* треба да се забележи дека значењето „отнесенность к далекому прошлому" го придобиваат само во погоден контекст од типот „*лет восемь назад*; *в молодости он хаживал*" и сл., додека сами по себе обично немаат такви нијанси во значењето. Ова секако се потврдува

и од фактот дека писателите од XIX век често ги употребуваат без никаква нијанса на у з у а л н о с т. Освен тоа, за одбележување е дека нијансата на у з у а л н о с т во минато време е забришана исто така и во негативни реченици од типот:

„*Я никогда подобных женщин* **не вúдывал**" (Лермонтов).

„*Он ещё никогда* **не бывал** *в Москве*".

Од изнесеното произлегува дека рускиот јазик нема посебни временски форми за изразување на предминато или одамна минато време. Формите од типот *он обéдывал* го имаат главно значењето на формите од минато време од несвршен вид (*он обедал*) и само при поволни „контекстуални" услови можат да добијат значење на у з у а л н о дејство во минатото кое не се повторува во моментот на говорот.

Во особеностите сврзани со употребата на претериталните форми секако треба да биде одбележено и тоа дека во низа случаи при еден ист контекст можат напоредно да се употребат форми од двата вида, на пример: „*Меня* **предупредили / предупреждали**, *что он придёт*". Во македонскиот јазик ваква напоредна употреба на форми од свршен и несвршен вид е наполно исклучена, бидејќи разликата во видот е сврзана со образување на минато определено свршено и несвршено време. Затоа можноста во рускиот јазик да се употребат форми од двата вида кај даден контекст како наполно да го забришува специфичното (видското) значење на секоја од двете конкурентни форми.

„*Я вам* **сказал / говорил**, *что уезжаю*".

„*Сегодня* **сообщили / сообщали** *по радио, что будет дождь*".

Меѓу приведените форми од свршен и несвршен вид, навистина, нема полна синонимичност, бидејќи едните стилизираат единичен акт извршен во минатото, а другите (од несвршен вид) актот го стилизираат како процес во минатото. Сепак, заменувањето на претериталната форма од свршен вид со форма од несвршен вид во рускиот јазик претставува доста распространет стилски прием за зголемување на нагледноста и придавање живост во раскажувањето (*Исаченко*, стр. 439), на пример: *Вот летом* **приезжала** *барыня, так та* **спрашивала** *о старом смотрителе и* **ходила** *к нему на могилу* (Пушкин, Станционный смотритель).

Конкуренцијата на форми од свршен и несвршен вид е појава која е често застапена во реплики (одговори на прашања), составени од претеритални форми, каде стилскиот елемент е, меѓутоа, сосем незначителен или отсуствува. Што се однесува до употребата на негацијата кај вакви форми, проф. *Исаченко* го истакнува следново: „Ошибочно думать, что на вопрос, сформулированный в совершенном виде, можно ответить в несовершенном виде только в том случае, если этот вопрос содержит отрицание" (стр. 440), на пример:

— Ты *сказа́л* сестре, что мы ее ждем?
— Да, *говори́л* (*сказа́л*); или: — Нет, *не говори́л* /*не сказа́л*/. (Исаченко, стр. 440).
— Кто *взял* мои ножницы? Ты? — Нет, *я не брал* (*не взял*).
— „*У него есть плёнка*? *Не знаю, я давал* (*дал*) *ему. Ну раз давал* (*дал*), *должна быть*"[16]).

Приведените и ним слични примери очигледно укажуваат дека формите од свршен и несвршен вид во случајов имаат синонимна употреба.

### Глаголскиот вид кај формите од идно време

Во однос на македонскиот и другите јужнословенски јазици, како што одбележивме, рускиот јазик се карактеризира со постоење на две идни времиња (просто и сложено). Спецификата на двете идни времиња, меѓутоа, не е изразена само во образувањето, туку во голема мерка и во особеностите на нивната употреба. Така, во низа случаи сложеното идно време (несвршен вид) и простото идно време (свршен вид) најчесто имаат строго определена функција и различни нијанси во значењето. Противставувањето на глаголите од свршен и несвршен вид, значи, тука послужило за развивање на одделни нијанси во значењето, кое во македонскиот јазик обично се постигнува по пат на други средства.

Основно видско противставување во идното време—претставаува противставувањето на свршениот вид со конкретнофактичко значење спрема несвршениот вид со општофактичко значење[16]). Но за разлика од минатото време, кое со споменатото општофактичко значење во рускиот јазик има голема распространетост, идното време со ова значење е лексички ограничено. Со други зборови, аналогно на реченици со минато време не е можно да се конструираат реченици со споменатото значење во идно време. Така, за изразување на поединечно дејство никако не може да се употреби сложеното идно време (несвршен вид), туку само простото (свршен вид), на пример: „*Он* **получит** *выговор за опоздание*" и сл., но не се во употреба конструкции од типот *Он будет получать выговор*. Очигледно е во случајов дека сферата на примената на несвршениот вид во идното време е далеку потесна отколку во минатото време. Сложеното идно време (несвр. вид) во случајов се употребува кај глаголи кои даваат претстава за процес или продолжително дејство. Во такви случаи имаме паралелна употреба на глаголи од свршен и несвршен вид без да се менува смислата на реченицата (сп. „*Завтра я* **позвоню** *ему*" и „*Завтра я* **буду звонить** *ему пораньше*"). Расудува, о. с., стр. 87.

Употребата на глаголите од несвршен вид со општофактичко значење е застапена во сложени реченици со сврзникот *если*, на пример: „*Если* **будете открывать** *окно, уберите с подоконника*

16) *О. П. Рассудова*, Употребление видов глагола в русском языке, стр. 29.

*цветы*". Во прости реченици вавкото значење се поткрепува со прилогот *ещё*, додека во минато време со *уже* и *однажды*. Глаголот во идно време означува дејство коешто претстои, на пример: „*я ещё* **буду возражать** *вам*". Во македонскиот јазик со ваква функција во првиот случај истапуваат формите на сегашно време, а во вториот од идно време (сп.: Ако го отворате прозорецот, ставете го настрана цвеќето. Јас уште ќе ви приговарам).

Општофактичкото значење кај глаголите од несвршен вид, освен тоа, може да биде придружено и од извесни дополнителни нијанси. Во такви случаи најчесто се изделува нијансата намера, што е наполно разбирливо, бидејќи се работи за неостварено дејство. Ваквата нијанса во значењето ја придружува формата на идното несвршено време во различни прашања, обрнувања кон собеседникот и сл. Така, на пример, чест е случај во автобусите или трамваите патниците да задаваат прашања од типот *слегувате ли*? и сл., кое во рускиот јазик се врши на следниов начин: „*Вы будете выходить*? *Будете садиться*?" Келнерот кога доаѓа да ги послужи гостите, прашува: „*Что вы будете заказывать*?" Ист е случајот со прашања од типот „*Ты будешь сегодня оставаться после работы*?" —„*Вы будете его дожидаться*?" Во слични реченици глаголот во идно време може да се замени со спојот намерен + инфинитив, на пример: „*Вы намерены сегодня оставаться после работы*?"

Ваквото идно време со негација блиско е по значење на спојот не стоит + инфинитив, на пример: „*Не будем сейчас спорить*" и „*Не стоит сейчас спорить*".

Не се ретки случаите кога нијансата намера дозволува да се употреби глагол од несвршен вид (сложено идно вр.), а таму каде не може да се претположи таква нијанса, се употребува само глагол од свршен вид, на пример: „*Если он будет выходить, позовите меня*" (Ако се готви да излегува, викнете ме).

Заменувањето на несвршениот вид (тука со значењето се готви) со свршен би ја изменило смислата на реченицата, поради што во вакви реченици не се допушта.

Свршениот вид во идно време, од своја страна, е распространет пред сé при предавање на факт од поединечно дејство, на пример: „*Завтра* **я принесу** *вам фотоаппарат*".

Слично на формите од минатото време, свршениот вид тука служи за изразување на синтаксички односи. Со ваква функција тој е застапен во дејства кои следат едно по друго, на пример: „**вы спуститесь** *на набережную*, **дойдёте** *до угла и* **повернёте** *направо*". Разликата меѓу рускиот и македонскиот јазик тука е во тоа што во последниов употребата на *ќе* + глагол од свршен вид е наполно нормална.

* * *

Од сето изнесено за видот како глаголска категорија се гледа дека неговата проблематика е навистина доста опширна и сложена, така што во статии како што е нашава прашањата сврзани со него ни одда-

леку не можат да бидат наполно исцрпени. Главно од оваа причина тука посебно внимание им се обрна на одделни прашања на видот, пред сѐ неговото образување, кое всушност претставува предуслов за навлегување во проблематиката на видот воопшто. Со оглед на празнините што ги имаат постојните класификации, односно поради непостоењето на општоприфатливи класификации, пред сѐ кај е д н о в и д с к и т е и д в о в и д с к и т е глаголи, е направен обид за подруго класифицирање на ваквите глаголи, за која цел се исползувани морфолошките белези (суфикси и префикси) и семантичките особености. Од друга страна, како кај п а р н и т е така и кај н е п а р н и т е глаголи, наспоредно со постојните толкувања за одделни прашања од видот, се дадени и извесни свои гледања, забелешки и сл. Сето ова е направено со цел да се придонесе во изучувањето на глаголскиот вид на компаративна основа. Во однос на литературата по овој проблем се исползувани пред сѐ приведената книга на проф. Исаченко и најновите учебници по руски јазик.

*Б. Марков*

## ВИДЫ ГЛАГОЛОВ В РУССКОМ ЯЗЫКЕ В СОПОСТАВЛЕНИИ С МАКЕДОНСКИМ


*Резюме*

В славянских языках вид глаголов является общей категорией, унаследованной ими из общеславянского языка, но тем не менее расхождения между отдельными славянскими языками по вопросу вида довольно значительны. Это объясняется главным образом тем, что вид глаголов в каждом из них в большей или меньшей степени приобрел некоторые специфические черты, так что в настоящее время он представляет довольно сложную проблему в любом славянском языке. Однако сложность вида глаголов как проблемы выступает в значительно более острой форме, если к ней подходят представители других славянских языков. Родство славянских языков в ряде случаев становится помехой в овладении видом со стороны носителей других славянских языков.

Автор статьи ставит себе целью указать на наиболее характерные особенности вида глаголов в русском языке в сопоставлении с видом в южнославянских и в первую очередь в современном македонском языке. В статье выдвигается, например, общая особенность южнославянских языков: образование будущего времени, где вид глаголов не играет никакой роли, то есть оно образуется при помощи вспомогательного глагола плюс инфинитив (сербохорватский язык), причастия на *-л-* (словенский язык) или формы настоящего времени (македонский и болгарский языки), в то время как русскому и другим славянским языкам свойственны простое и сложное будущие времена. Наличие

двух будущих времен, очевидно, представляет трудность, с которой неизбежно сталкиваются представители упомянутых языков.

Исходя из этой особенности вида глаголов, особое внимание в данном случае уделяется образованию видов в русском языке. Для этой цели глаголы русского языка делятся на парные и непарные, которые в свою очередь подразделяются на отдельные группы и подгруппы. Вопрос парности и непарности глаголов рассматривается с учетом новейших взглядов на эту проблему в языке. За отсутствием общепринятых классификаций в особенности у непарных глаголов автор статьи попытался сделать новую классификацию, учитывая морфологические элементы (суффиксы и приставки) и отдельные оттенки в значении глаголов. В конце статьи в общих чертах затрагивается вопрос о роли вида в значении отдельных глагольных форм: инфинитива, повелительного наклонения, прошедшего и будущего времени. При обработке вопросов вида автор статьи использовал труд профессора *Исаченко*, существующие учебники по современному русскому языку, работу Рассудовой и др.

*Велко Силјаноски*

## КОНСОНАНТСКИ ГРУПИ ВО ПОЧЕТНА, СРЕДИШНА И ФИНАЛНА ПОЛОЖБА ВО МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК

Една од основните преокупации на структурализмот е најмалата лингвистичка единица т. е. одредувањето бројот на сегменталните фонеми во еден јазик и нивните алофони; анализа на прозодиите, односно супрасегменталните елементи: акцентот, квантитетот, интонацијата и сл. Тој јазикот го следи како систем на елементи и дава структурален опис на секоја реченица при кое го запоставува творечкиот аспект.

Сегменталните фонеми на еден јазик можат да се групираат на различен начин: според звучноста, според местото и начинот на артикулацијата итн. Според фонетскиот контекст нив ги групираме во структурални целини. Затоа кога имаме цел да ја запознаеме структурата на еден јазик, ние вршиме анализа на сите структурални целини: вокал со вокал, самогласка со согласка, консонант со консонат(и) во почетна, медијална и финална положба на зборот.

Поради обемноста на постојните материјали ќе се задржиме само на македонските консонантски групи во наведените три положби. Тие би можеле да послужат за интересни контрастивни анализи со други светски јазици, особено за согледување на суштинските структурални разлики на нашиот јазик со соседните словенски балкански јазици.

Нашава анализа е базирана исклучиво врз материјалите што ни ги презентираат речниците на македонскиот јазик. И покрај тоа што во нив не е регистрирано сето лексичко богатство, особено зборови од туѓо потекло, географски имиња и сл., тие ни даваат јасна слика за структурата на јазикот што денес го зборуваме. Одбележаните пак странски зборови би можеле да ги сметаме за наши поради нивната целосна адаптација кон фонолошкиот и морфолошкиот систем и постојаната употреба во литературниот јазик.

### КОНСОНАТСКИ ГРУПИ НА КРАЈОТ НА ЗБОРОТ

Потребни се повеќе формули, со многу исклучоци и празнини за да се опишат консонатските групи на крајот на зборот. Се чини дека ќе биде подобро ако ги наведеме сите водејќи при тоа сметка за сличностите што постојат меѓу одделните групи и за карактерот на финалниот кон-

сонант. Групирањето ќе биде исклучиво според последната, а не според почетната согласка од групата. Напоменуваме дека тие се изговараат онака како што се претставени со ортографијата, освен ако не се работи за звучни консонанти кои според законот за едначење по звучност преминуваат во својот незвучен парник.

| | | општа сума на зборови | процентуален однос |
|---|---|---|---|
| | | **I** | |
| -лб | столб | 1 | 0,0015 |
| -мб | ромб | 3 | 0,0046 |
| -рб | адверб | 2 | 0,0031 |
| -зг | дизг | 1 | 0,0015 |
| -лг | долг | 3 | 0,0046 |
| -нг | гонг | 24 | 0,0372 |
| -рг | пирг | 5 | 0,0077 |
| -гд | смарагд | 1 | 0,0015 |
| -жд | глужд | 4 | 0,0062 |
| -зд | грозд | 3 | 0,0046 |
| -јд | офсајд | 1 | 0,0015 |
| -нд | фонд | 9 | 0,0134 |
| -рд | горд, лорд | 13 | 0,0201 |
| | | **II** | |
| -јк | штрајк | 1 | 0,0015 |
| -лк | волк, талк | 8 | 0,0124 |
| -мк | замк | 1 | 0,0015 |
| -нк | денк, тенк | 10 | 0,0155 |
| -рк | парк, ќурк | 5 | 0,0077 |
| -крк | чекрк | 1 | 0,0015 |
| -ск | диск, натиск | 9 | 0,0139 |
| -лп | скалп | 3 | 0,0046 |
| -мп | крамп | 1 | 0,0015 |
| -кт | факт | 34 | 0,0524 |
| -нкт | пункт | 3 | 0,0046 |
| -лт | алт, жолт | 3 | 0,0036 |
| -нт | бунт, агент | 143 | 0.2369 |
| -пт | рецепт | 4 | 0,0062 |
| -рт | март, серт | 26 | 0,0403 |
| -брт | обрт | 1 | 0,0015 |
| -сврт | осврт | 2 | 0,0031 |
| -тврт | четврт | 1 | 0,0015 |
| -ст | болест, лост | 3034 | 4 6974 |

| | | | |
|---|---|---|---|
| -кст | текст | 5 | 0,0077 |
| -рст | карст | 1 | 0,0015 |
| -фт | чифт, лифт | 9 | 0,0139 |
| -шт | вешт | 14 | 0,0217 |
| -пшт | општ | 2 | 0,0031 |

III

| | | | |
|---|---|---|---|
| -лв | полв | 1 | 0,0015 |
| -р | нерв | 1 | 0,0015 |
| -нж | оранж | 1 | 0,0015 |
| -лж | надолж | 1 | 0,0015 |
| -јз | шпајз | 1 | 0,0015 |
| -нз | ценз | 1 | 0,0015 |
| -рз | барз | 1 | 0,0015 |

IV

| | | | |
|---|---|---|---|
| -ндс(нц) | хендс | 1 | 0,0015 |
| -јс | ајс | 4 | 0,0068 |
| -кс | бокс, фокс | 20 | 0,0310 |
| -нкс | свинкс | 1 | 0,0015 |
| -лс | пулс | 3 | 0,0046 |
| -нс | санс, баланс | 19 | 0,0294 |
| -пс | апс, капс | 5 | 0,0077 |
| -рс | верс | 4 | 0,0062 |
| -лф | халф | 2 | 0,0031 |
| -мф | триумф | 1 | 0,0015 |
| -нф | сенф | 1 | 0,0015 |
| -рф | зарф | 1 | 0,0015 |
| -рх | егзарх | 3 | 0,0046 |
| -кш | чукш | 1 | 0,0015 |
| лш | фалш | 1 | 0,0015 |
| -нш | реванш | 2 | 0,0031 |
| -рш | марш | 2 | 0,0031 |
| -фш | бивш | 1 | 0,0015 |

V

| | | | |
|---|---|---|---|
| -бл | портабл | 1 | 0,0015 |
| -мбл | ансамбл | 1 | 0,0015 |
| -нгл | сингл | 1 | 0,0015 |
| -дл | пудл | 1 | 0,0015 |
| -јл | смајл | 1 | 0,0015 |
| -јм | шлајм | 1 | 0,0015 |

| | | | |
|---|---|---|---|
| -лм | филм | 3 | 0,0046 |
| -рм | шарм | 8 | 0,0124 |
| -вн | кловн | 1 | 0,0015 |
| -јн | ојн | 3 | 0,0046 |
| -рн | концерн | 2 | 0,0031 |
| -бр | обр | 1 | 0,0015 |
| -мбр | тембр | 1 | 0,0015 |
| -нр | жанр | 1 | 0,0015 |
| -трр | котрр | 1 | 0,0015 |

VI

| | | | |
|---|---|---|---|
| -лц | пелц | 3 | 0,0046 |
| -нц | танц | 3 | 0,0046 |
| -рц | херц | 2 | 0,0031 |
| -лч | олч | 1 | 0,0015 |
| -нч | пунч | 2 | 0,0031 |
| -рч | борч | 2 | 0,0031 |
| -рџ | арџ | 1 | 0,0015 |

Неколку повеќечлени финални групи резултираат од можноста за соединување на две морфеми во една лексичка единица. Првата е по правило носител на примарниот акцент, а втората е или именка или придавка.

| | | | |
|---|---|---|---|
| -грб | едногрб | 1 | 0,0015 |
| -врв | златоврв | 1 | 0,0015 |
| -брз | пребрз | 1 | 0,0015 |
| -врз | заврз | 1 | 0,0015 |
| -трн | громотрн | 1 | 0,0015 |
| -црн | полуцрн | 1 | 0,0015 |
| -српп | неиспрп | 1 | 0,0015 |
| -крст | накрст | 1 | 0,0015 |
| -прст | двопрст | 2 | 0,0031 |

Консонантските групи што го содржат таканареченото вокално ,,р" (такви има во сите положби на зборот) претставуваат одделен проблем поради неговата фонетска природа, односно можноста за постоење на вокал од среден ред особено кога е групата акцентирана или кога ,,р" е на апсолутниот почеток на зборот. (в. за почетна положба на стр. 8

Пристапот кон самостојни зборови како што се грб, врв, брз, врз, трн, крст и сл. ќе зависи главно од ставот што го заземаме кон спомнатиот треперлив алвеоларен консонант. Ако вокалот (ə) што му претходи на ,,р" има фонемна вредност, тогаш императивно е разложувањето на г од -рб, в од -рв, к од -рст итн. Постапувајќи така ги добиваме следниве комбинации:

| | | | |
|---|---|---|---|
| -рл | брл | 2 | 0,0031 |
| -рп | срп | 2 | 0,0031 |
| -рт | крт | 7 | 0,0108 |
| -рф | крф | 4 | 0,0062 |
| -рд | гд | 2 | 0,0031 |
| -рж | срж | 2 | 0,0031 |
| -рз | брз | 3 | 0,0046 |
| -рк | мрк | 6 | 0,0093 |
| -рн | трн | 2 | 0,0031 |
| -рц | врц | 3 | 0,0046 |
| -рч | прч | 3 | 0,0046 |
| -рш | крш | 1 | 0,0015 |
| -рб | скрб | 3 | 0,0046 |
| -рњк | фрњк | 1 | 0,0015 |
| -рм | стрм | 1 | 0,0015 |
| -рст | прст | 6 | 0,0093 |

На овој начин целокупниот број финални групи би се зголемил за четири (-рж, -рл, -рп, -рњк), како и општата сума на зборови со соодветни завршоци, па според тоа и процентуалниот однос на вкупниот број на зборови одбележани во речникот.

Во спротивно тие можат да се третираат како консонантски групи во почетна или финална положба: грб, скрб, штрб, врв, крв, прв (ф) стрв(ф), тврд, грд, рж, срж, брз, врз, крз, фрњк, врк, крк, мрк, шмрк, трк, штрк, брл, врж, стрм, трн, црн, врт, срт, дрт, крт, чкрт, смрт, прт, трт, срт, брст, врст, цврст, грст, крст, прст, врц, крц, скрц, прч, грч, фрч, крш.

Впрочем, скоро сите, со неколку исклучоци, ги најдуваме во почетна и средишна положба, се разбира во придружба на други фонеми, обично од вокална природа. Набројувањето на групите во горната листа според последниот, а не според првиот консонант, има своја оправданост. На тој начин добиваме максимално слични групи, кои откако ќе се споредат со други јазици, особено со оние што се изучуваат во училиштата, се составуваат соодветни вежби за полесно и посигурно совладување на такви групи што најповеќе се издвојуваат со својата тежина.

Македонскиот јазик очигледно претпочитува зборовите да му завршуваат или на една согласка или на самогласка. Тоа е една од неговите значајни карактеристики. Паѓа во очи и силното влијание врз лексиката од други светски јазици. Нашиот јазик не бил во состојба, како што е впрочем случајот и со други јазици, наеднаш да создаде свои сопствени зборови, па затоа, во најново време, зема зборови однадвор и ги приспособува кон својот гласовен систем, Често пати усвоените нови форми се косат со постојните закони. На тој начин се добиени и повеќето од веќе наведените завршоци. Тие главно се состојат од два, а поретко од три члена. Такви се на пример: -мб, -рб, -нг, -гд, -јд, -јк, -нк, -мп, -јз, -рс, -нкт и др.

Дека тие се иновации, потврдува и фактот што нивната застапеност ретко го преминува бројот еден, како и очигледното странско потекло

на зборовите со такви завршоци. Има, меѓутоа, и групи со словенско потекло: -зд, -лб, -лж, -лк, -лн, -шт и сл.

Во споредба со другите положби, финални групи има малку. Седумдесет и една го имаат строежот -СС[1], осумнаесет -ССС и шест -СССС. Сите заедно прават деведесет и пет.

Да видиме сега каков е нивниот состав според природата на сегментите (анализирани се само оние со два члена):

л+п²=4 пати
л+ф²=5 пати
л+н²=1 пати
л+аф²=2 пати

Отсутни: л²+л, л+р², пв²+л.

н+п=7 пати
н+ф=6 пати
н+р=1 пати
н+аф=2 пати

Отсутни: н+л, н+н, н+пв.

п+п=3 пати
п+л=3 пати
п+ф=3 пати
п+р=1 пат

Отсутни: п+аф, п+н, п+пв.

ф+п=7 пати
ф+н=1 пат
ф+ф=1 пат

Отсутни: ф+л, ф+аф, ф+пв, ф+р.

пв+п=2 пати
пв+ф=2 пати
пв+н=2 пати
пв+л=1 пат

Отсутни: пв+пв, пв+аф, пв+р.

р+п=4 пати
р+ф=6 пати
р+н=2 пати
р+аф=3 пати

Отсутни: р+л, р+пв, р+р³.

Забелешка:

1) Извикот со кој се мами стоката да влезе в кокошарник е одбележан со две „р" (котрр) веројатно за да го посочи специфичниот изговор на „р" кој овде се реализира со повеќе удари и се разликува од едно или двоударното „р". Наведената ортографија е можеби јасна на Македонецот кој го чувствува својот јазик и ја познава конотацијата на зборот. Меѓутоа, оние што за првпат ќе го сретнат не ќе бидат во состојба да го изговорат според наведените букви, ако не им се објасни како да го направат тоа. Несомнено многу е тешко да се најде соодветен знак со кој би била одбележана таа специфична реализација. Од овие причини групата -трр ја сврстивме во двосегментните секвенци.

2) Речникот на македонскиот јазик го предава англискиот збор hands [hændz] како хендс следејќи ја англиската ортографија. Ни се чини дека е императивна неговата промена затоа што не можеме да го изговориме онака како што е напишан. Дури и кога би направиле таков обид, зборот се јавува во модифицирана форма т. е. како хентс поради обезвучувањето на /д/ пред /с/ кои потоа се слеваат во африкатот /ц/. Впрочем нешто слично слушаме (енц) во централните говори. Според тоа најправилни би биле формите хентс или хенц. Ако пак сакаме

да го почитуваме фонетскиот принцип при адаптирањето на англиските фонеми во нашиот јазик, тогаш hands би ја имал формата хендз. Таа и така напишана, ќе се изговара како хенц. Затоа би било подобро -ндс да ја вклучиме во двосегментните групи.

Од приложените примери можат да се донесат следните заклучоци Африкатите /ќ, ѓ, ц, s, ч, џ/ и /т/ никогаш не можат да бидат претпоследен член на групата. Ниедна секвенца не започнува со /д, љ, њ, х/. Претпоследниот сегмент е секогаш еден од овие консонанти: /б, в, г, д, ж, з, ј, к, л, м, н, п, р, с, т, ф, ш/.

/б/ можат да го следат само /л, р/. /в/ може да го следи само /н/. /г/ можат да го следат /д/ и /л/ во сингл. /д/ може да го следи само /л/. /ж/ може да го следи само /д/. /з/ можат да го следат само /г, д/. // можат да го следат /д, к, з, л, м, н, с/. /к/ можат да го следат /л, с, т, ш/. /м/ можат да го следат /б, к, п, ф/. /л/ можат да го следат /б, г, д, к, п, т, ж, с, ф, м, ц, ч/. /н/ миожат да го следат /г, д, к, з, ж, р, т, ф, ц, ч, ш/./п/ можат да го следат само /т, с/. /п/ можат да го следат /б, в, г, т, д, з, к, м, с, ф, х, ц, ч, џ, ш/. /с/ можат да го следат само /к, т/. /ф/ можат да го следат само /т, ш/./ш/ може да го следи само /т/.

Следнава табела попрегледно ги прикажува финалните консонантски групи:

Финален консонант

| Претпоследен консонант | б | г | д | к | п | т | в | ж | с | з | м | н | ф | ш | л | ц | ч | џ | х | р |
|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|
| л | x | x | x | x | x | x | x | x | x |  | x |  | x | x |  | x | x |  |  |  |
| р | x | x | x | x | . | x |  |  | x | x | x |  | x | x |  | x | x | x | x |  |
| м | x |  |  | x | x |  |  |  |  |  |  |  | x |  |  |  |  |  |  |  |
| н |  | x | x | x |  | x |  | x | x | x |  |  | x | x |  | x | x |  |  | x |
| ј |  |  | x | x |  |  |  |  | x | x | x | x |  |  | x |  |  |  |  |  |
| ф |  |  |  |  |  | x |  |  |  |  |  |  |  | x |  |  |  |  |  |  |
| н |  |  |  |  |  |  |  |  |  |  |  | x |  |  |  |  |  |  |  |  |
| с |  |  | x |  | x |  |  |  |  |  |  |  |  |  |  |  |  |  |  |  |
| з |  | x | x |  |  |  |  |  |  |  |  |  |  |  |  |  |  |  |  |  |
| ш |  |  |  |  |  | x |  |  |  |  |  |  |  |  |  |  |  |  |  |  |
| ж |  |  | x |  |  |  |  |  |  |  |  |  |  |  |  |  |  |  |  |  |
| п |  |  |  |  |  | x |  |  | x |  |  |  |  |  |  |  |  |  |  |  |
| б |  |  |  |  |  |  |  |  |  |  |  |  |  |  | x |  |  |  |  | x |
| д |  |  |  |  |  |  |  |  |  |  |  |  |  |  | x |  |  |  |  |  |
| к |  |  |  |  |  | x |  |  | x |  |  |  |  | x | x |  |  |  |  |  |
| г |  |  | x |  |  |  |  |  |  |  |  |  |  |  | x |  |  |  |  |  |

1. С=консон3нт. 2. л=латерал, п=плозив, ф=фрикатив, н=назал, аф=африкат р=сонантот /р/, пв=полуволал. 3. види забелешка 1) на стр. 6.

## ПОЧЕТНА ПОЛОЖБА

Структурата на консонантските групи во почетна положба е мошне комплексна. Постојат повеќе од шестотини согласни комбинации чиј строеж е нејчесто CCC — или CCCC—. Двосегментни групи има релативно малку. Има и такви што содржат пет, па дури и шест сегменти. Ваквите структури резултираат од присуството на вокалното „р" кое е носител на слогот и се јавува како втор, трет и ретко како четврт член во групата. Што е всушност консонантот /„р"/? Или подобро, каква е неговата фонетска природа кога е нуклеус во слогот? Може ли да се зборува за некоја друга вокална фонема што ја врши таа функција?

Еве што вели професорот Б. Конески во неговата граматика: „Во нашиот литературен изговор пред „р" се слуша само еден темен призвук (бидејќи нашето вокално „р" се образува со доста слабо треперење на јазикот), но не и некој потполно оформен глас., за кој би имале претстава во свеста". (Граматика на македонскиот јазик стр. 57). Тоа е несомнено еден краток вокал од среден ред кој се образува со средниот дел на јазикот подигнат кон тврдото непце некаде погоре од полуотворениот положај. Консонантот /р/ во почетокот на зборот исто така го придружува сличен темен призвук. Затоа и не е чудно што досега правописот тој пределемент го одбележуваше со апостроф и што во дискусијата за новиот правопис се поткрепуваше предлогот така да се постапува и во иднина. За одбележување е и тоа што темниот призвук во почетна положба често е придружен со стегање на гласните жички при што се образува незвучен избувлив консонанант. Ако горната констатација е коректна, тогаш логички се наметнува и прашањето дали краткиот вокал има фонемна вредност или пак е само алофонска реализација на /р/.

Зборовите крпа и карпа, крка и корка се составени од два слога и се разликуваат само по еден елемент, темниот призвук во опозиција со /а/, односно /о/. /е/ во к'зе (прекар) му се спротивставува на /у/ во Кузе (скратено од Кузманоски) и благодарејќи на таа опозиција добиваме два збора со две различни значења. Сличен е случајот со к'ти (К. Рацин) и коти, к'смет и Космет. Речникот на македонскиот јазик, меѓутоа, к'ти и к'смет ги бележи со кати и касмет иако во народот тие поретко се јавуваат во таа форма. Бројни примери со сигурност потврдуваат дека вокалниот систем на скоро сите дијалекти има шест самогласки од кои еден е вокалот „ә". Македонецот може да го артикулира /ә/ со чудна леснотија и без напрегање.

Сепак, во отсуство на вистински литературни примери доаѓаме до заклучокот дека „ә" не постои како фонема и дека темниот призвук е само алофонска реализација на /р/.

Целокупната анализа за структурата на македонскиот јазик зависи од ставот што го заземаме кон /р/, односно „ә", па затоа и му посветивме толку простор на ова прашање. Од тоа зависи на пример дали прска, чвркне и сл. ќе ги сметаме како секвенци од четири и пет сегменти во почетна положба или пак комбинации на пә + рска, т. е. чвә + ркне каде -рск- и -ркн- имаат средишна положба.

Да видиме сега какви сѐ структурални целини постојат во почетна положба.

## ГРУПИ СО ПОЧЕТНО /б/

Звучната согласка /б/ како почетен елемент на иницијална група непосредно ја придружуваат /д, л, р/: бд- бдеење, бл- благо, бр- бравар. Сите други како втор сегмент го имаат силабското /р/. Само една се состои од пет консонанти од кои третиот се обезбедзвучува во /т/: брд(т)-ски. Секвенците со три и четири члена ја покажуваат оваа структура:

брб — брбешка
брбл — брбла
брг — бргу
брд — брдар
брзг — брзга
брзн — брзне

брбн — брбне
брвн — брвне
брл — брлив
брмб — брмбалец
брмк — брмка
брмн — брмне
брмч — брмчи
брн — брне
брж — брже
брз — брза
брнк — брнка
брнд — брндав
брнѕ — брнѕа
брст — брсти
бртв — бртви
брц — брца
брк — брка
бркн — бркне
брцк — брцка
брцн — брцне
брч — брчи
брчк — брчка
бршл — бршлан

## ГРУПИ СО ПОЧЕТНО /в/

За разлика од претходната категорија консонантски групи, каде /р/ имаше доминантен положај како втор член на групата, оние со почетно /в/ секако се поинтересно конструирани. Покрај /р/ кој може да биде и на трето место многу други консонанти /б, д, г, ѓ, ж, з, ѕ, ј, љ м, н, џ/ се јавуваат како втор сегмент, а бројот на двочлените групи значително е поголем:

вб — вбие
вд — вдави
вг — вгази
вѓ — вѓаволи
вж — вжари
вз — взасили
вѕ — вѕида
вј — вјава
вл — влав
вљ — вљубен
вм — вматнат
вн — внатре
вр — врабец
вџ — вџаши

Третиот сегмент го претставуваат /б, в, г, ж, з, к, л. н, п, р, с, т, ќ, х, ц, ч, ш/ додека пак четвртиот е ограничен на /в, ј, к, л, м, н, ц, ч/

вгл — вглоби
вгн — вгнезди
вгр — вграден
вдл — вдлаби
вѕв — вѕвери
врб — врбило
врз — врзалка
врк — вркне
врл — врлеж
врз — врне
врп — врпа
врт — вртоглав
вдрв — вдрвен
врбј — врбјак
врфк — врвка
врвл — врвлест
врфц — врвца
врфч — врвче

| | | |
|---|---|---|
| врв — врвеж | врќ — врќа | вргл — вргло |
| врг — вргали | врх — врховен | врзам — врзма |
| врж — врже | врш — вршалка | вркн — вркне |
| врпч — врпче | вртк — вртка | врчв — врчва |
| врск — враска | вртл — вртла | врчк — врчка |
| врсн — врсне | вртн — вртнува | |
| врст — враста | врцк — врцка | |

Овде не се вклучени групите што започнуваат со /в/, а се следени од незвучен консонант како вкл-, вт-, вкрсн- и ним слични затоа што /в/ во вакви случаи не е /в/ туку ја претставува силната фриктивна согласка /ф/, (види стр. 15).

## ГРУПИ СО ПОЧЕТНО /г/

Двочлени групи што започнуваат со /г/ има само шест: гв — гваца гл — глава, гљ — гљуга, гм — гмечало, гн — гние, гр — грака. Остатокот се секвенци од три или четири члена во чии состав само еден елемент е задолжителен. Тоа е /р/ со вокална функција.

| | |
|---|---|
| грб — грбав | грмк — грмка |
| грбл — грбла | грмл — грмлив |
| грв — грвала | грмн — грмне |
| грг — грга | грн — грне |
| грд — грдо | грнч — грнче |
| грдј — грдја | грск — грска |
| гркл — грклан | грст — грсти |
| гркн — гркне | грц — грцизам |
| грл — грлат | грцм — грцмул |
| грлц — грлце | грч — грчи |
| грм — грмеж | грчм — грчмак |

## ГРУПИ СО ПОЧЕТНО /д/

Четири консонанти /в, л, н, р/ го следат /д/ во двосегментни групи: дв — два, дл — длабок, дн — дно, др — драма. И овде најбројни се секвенците со три и четири сегмента од кои вториот е вокалното /р/. Третиот член е една од овие консонанти /в, д, ж, з, к, л, м, н, п, с, т, ч, ф/, а четвртиот /д, ј, к, л, н, ц/.

| | | |
|---|---|---|
| дрв — дрва | дрк — дркол | дрпн — дрпне |
| дрвј — дрвја | дрл — дрлив | дрск — дрска |
| дрфц — дрвца | дрм — дрмоли | дрсл — дрсло |
| дрд — дрдало | дрн — дрнат | дрсн — дрсне |
| држ — држава | дрнд — дрнда | дрт — дртало |
| дрзн — дрзне | дрнк — дрнка | дртл — дртла |
| дрз — дрзок | дрп — дрпа | дрч — дрча |

## ГРУПИ СО ПОЧЕТНО /ж/

Слабата согласка /ж/ не ја среќаваме на почетокот на зборот во многу јазици. Тоа не е случај и кај нас, но затоа пак бројот на можните комбинации со други консонанти е мошне ограничен. Карактеристично е тоа што /ж/ го следат само звучни согласни /б, в, г, м, н, р, д/ во осум двосегментни групи: жб — жбун, жв — жвака, жг — жган, жл — жлен, жм — жмер, жн — жние, жр — жребе, две тросегментни: жгр — жграмоти, ждр — ждригна и една четирисегментна: жртв — жртва.

## ГРУПИ СО ПОЧЕТНО /з/

Основната карактеристика на групите со почетно /з/ е што се составени претежно од слаби и незвучни консонанти. Тоа особено се однесува на вториот, третиот и првиот сегмент. Апикалното /р/ не е секогаш носител на слогот и со исклучок во три примери го среќаваме на трето место.

Групи со два члена:

| | | |
|---|---|---|
| зб — збабен | зѓ — зѓаволи | зм — змев |
| зв — званик | зј — зјае | зн — знаел |
| зг — згади | зл — златар | зр — зрачен |
| зд — здави | | |

Групи со три члена:

| | | |
|---|---|---|
| збл — зближува | згл — зглаба | згн — згнаси |
| збр — збрал | згм — згмечи | згр — зграби |
| здр — здрав | зрн — зрнен | |

Групи со четири члена:

| | | |
|---|---|---|
| збрб — збрбешка | згрв — згрвали | здрв — здрви |
| збрд — збрден | згрг — згргори | здрд — здрдори |
| збрк — збрка | згрл — згрли | здрж — здржало |
| збрл — збрлави | згрм — згрми | здрм — здрмоли |
| збрч — збрчи | згрн — згрне | зрнц — зрнце |

Групите збрчк — во збрчка и згрст — во згрсти имаат по пет члена.

## ГРУПИ СО ПОЧЕТНО /ѕ/

/ѕ/ е една од фонемите што релативно ретко ја среќаваме во македонскиот јазик. Таа се комбинира со /в/ во ѕвер или со /р/ плус некој друг консонант: ѕрк — ѕркала, ѕрн — ѕрне, ѕрнѕ — ѕрнѕурки, ѕрц — ѕрцала, ѕрѕк — ѕрѕки. Вакви секвенци веројатно нема во други јазици. Нивниот изговор е особено тежок за вонсловенските подрачја.

## ГРУПИ СО ПОЧЕТНО /к/

/к/ во двочлена консонатска група го наоѓаме заедно со /в, л, љ, м, н, р, с, т, т/: кв — квака, кл — клава, кљ — кљака, км — кмет,, кр — крава, кс — ксилофон, кт — ктитор. /р/ со слоговна функција е постојан втор сегмент во сите други групи. Само една секвенца се состои од пет согласки: крстч — крстче.

Групи со три члена:

| | | |
|---|---|---|
| крв — крвав | крл — крлеж | крт — кртала |
| крд — крдо | крм — крма | крц — крца |
| крж — крже | крн — крнење | крџ — крџалија |
| крк — крка | крп — крпач | крш — кршен |

Групи со четири члена:

| | | |
|---|---|---|
| крбл — крбло | крвн — крвник | крфч — крфче |
| крвј — крвјоса | крфц — крвца | крзн — крзно |
| кркл — крклеш | | крчм — крчма |
| кркм — кркма | крпч — крпче | крщј — крщјак |
| кркн — кркне | крнс — крснозе | кршк — кршкало |
| крмн — крмнак | крст — крстат | кршл — кршлив |
| крнд — крндак | крцк — крцка | кршн — кршне |
| крнт — крнтија | крцн — крцне | кршт — крштава |

## ГРУПИ СО ПОЧЕТНО /м/

Строежот на консонантските групи што почнуваат со /м/ потсетурва на претходните. Сепак тие се помалубројни, а сигментите што влегуваат во состав на една секвенца не се така разновидни:

| | | | |
|---|---|---|---|
| мј — мјаса | мл — млад | мн — многу | мр — мрази |
| мрв — мрва | мрд — мрда | мрз — мрзи | мрк — мркање |
| мрм — мрморец | мрс — мрсен | мрт — мртов | мрц — мрцина |
| мрш — мрша | мрфк — мрвка | мргл — мрглави | |
| мрдн — мрдне | мрзл — мрзлив | мрзн — мрзне | мрсн — мрсно |
| мртв — мртвее | мртк — мртка | мрцк — мрцка | мрцл — мрцлив |
| мрцн — мрцне | мрчк — мрчка | мрџг — мрџгали | |
| мршт — мршти | | | |

## ГРУПИ СО ПОЧЕТНО /п/

/п/ како почетен елемент се комбинира со звучните /л, љ, ј, р/ и незвучните /с, т, ф, ц, ч/ правејќи ги следниве двосегнентни групи:

| | | |
|---|---|---|
| пј — пјат | пл — плав | пљ — пљампа |
| пр — прав | пс — псалтир | пт — птица |
| пф — пфуј | пц — пцала | пч — пчела |

Сите групи со повеќе од два члена го соржат /р/ како втор сегмент, со исклучок на звиците пст и пшт каде /с и ш/ поради својата поголема сонорност се носители на слогот.

| | | |
|---|---|---|
| прв — прва | први — првнее | прг — пргав |
| прдл — прдлив | прдн — прдне | прд — прдешка |
| прж — пржен | прпл — прплец | прцл — прцле |
| прк — прка | прпни — прпне | прч — прчи |
| пркн — пркне | прск — прска | прчк — прчка |
| прн — прнар | прсн — прсне | прш — пршај |
| прњ — прњар | прст — прсте | пршк — пршка |
| прп — прпна | прт — пртен | пршл — пршлен |

## ГРУПИ СО ПОЧЕСТО /р/

Веќе се сложивме дека вокалот што му претходи на /р/ ќе го, сметаме како алофонска релаизација на /р/ во почетна и меѓуконсонантска положба. Затоа зборовите ’рга, ’рка и слични ќе ги вклучиме овде.

Бројот на групите што почнуваат со /р/ е релативно мал, но затоа пак првиот непосреден елемент е ретко разновиден: /б, в, г, ѓ, з, ж, к, м, н, п, с, т, ч/. Ниедна секвенца не брои повеќе од три члена.

| | | |
|---|---|---|
| ’рб — ’рбет | ’рз — ’рз | ’рп — ’рпалец |
| ’рв — ’рвеник | ’рж — ’ржи | ’рт — ’рти |
| ’рѓ — ’рѓа | ’рк — ’рка | ’рч — ’рчи |
| ’рг — ’рга | | |
| ’ргн — ’ргне | ’рзн — ’рзне | ’рск — ’рска |
| ’ржл — ’ржлив | ’ркн — ’ркне | ’рсн — ’рсне |
| ’ржц — ’ржца | ’рмж — ’рмжи | ’рчк — ’рчка |
| ’рзл — ’рзлија | ’рнк — ’рнка | ’рчп — ’рчпал |

## ГРУПИ ШТО ПОЧНУВААТ СО /с/

Групите што започнуваат со /с/ се најбројни (над сто), најразновидни и најинтересно конструирани. Благодарнеи на /р/ како втор, трет и четврт сегмент добиваме секвенци од три, четири, пет, пак дури и шест консонанти. И овде двосегментните групи се карактеристични по разновидноста на вториот консонант:

| | | |
|---|---|---|
| св — свадба | сј — сјај | ск — скака |
| сл — слабо | ср — срамота | сх — схема |
| см — смирено | ст — став | сц — сцена |
| сн — снаа | сќ — сќелави | сч — счука |
| сп — спадна | сф — сфати | |

Групи составени од три согласки, кај кои отсуствува треперливото /р/ воопшто се ретки во македонскиот јазик. Можност за такво конструирање има само ако почетниот сегмент е еден од двата фиркативни пара /в, ф/ и /с, з/: свл — свлече, скв — сквер, скл — склад, смл — смлачи, спл — сплав, ств — ствар стј — стјуард.

Некои од наведените групи се од туѓо потекло и претставуваат иновации. Нивното постоење очигледно покажува дека странските јазици дејствувале во правецот на фонетската редистрибуција на фонемите што истовремено значи и збогатување на македонскиот јазик со нови структури.

Други групи со три члена:

| | | |
|---|---|---|
| свр — сврати | срж — сржи | срп — српест |
| скр — скрама | срк — срка | срт — срти |
| смр — смрека | срм — срмен | срц — срце |
| спр — справа | срн — срна | срч — срча |
| срб — србизам | срњ — срња | стр — страна |
| срд — срдење | | |

Групи составени од четири члена:

| | | |
|---|---|---|
| сврб — сврб | сврш — свршен | скрн — скрнав |
| сврг — свргав | скрб — скрбен | скрп — скрпи |
| сврд — сврдел | скрв — скрвавен | скрш — скршен |
| сврж — свржење | скрд — скрди | скрт — скртала |
| сврз — сврзан | скрж — скржав | скрц — скрца |
| сврт — сврти | скрк — скркори | смрд — смрди |
| смрѓ — смрѓа | србн — србне | срчк — срчка |
| смрк — смрка | срдб — срдба | срџб — срџба |
| смрл — смрлушен | срдл — срдлив | стрв — стрвен |
| смрм — смрмори | сркн — сркне | стрк — стрка |
| смрс — смрси | срнд — срндак | стрм — стмен |
| смрт — смртен | срнч — срнче | стрн — стрниште |
| спрж — спржи | српч — српче | сџрв — сџрвени |
| спрп — спрпела | срск — срска | сџрк — сџрка |

Имаме исто така исклучно многу групи со пет консонанти:

| | | |
|---|---|---|
| сврдл — сврдлар | скрцл — скрцлив | смршт — смрштен |
| сврзл — сврзлив | скрцн — скрцне | спрсн — спрсна |
| сврск — сврска | скршн — скршне | стрвл — стрвла |
| скрсн — скрснозе | смрзн — смрзне | стрчн — стрчне |
| скрст — скрсти | смркн — смркне | |
| скрцк — скрцка | смртн — смртник | |

Секвенци од четири и пет консонанти во почетна положба се својствена за повеќе словенски јазици. Нивниот број е пропорционално помал од оние што содржат три члена. Ретки се меѓутоа, групите со повеќе согласки. Во нашиот јазик регистриравме само една шестсегментна група што почнува со /с/: ствpдн — ствpдне.

## ГРУПИ СО ПОЧЕТНО /т/

Структурата на групите со почетно /т/ потсетува на неколкуте претходни чиј прв елемент беше еден од избувливите консонанти /п, б, к, г, д/. Двосегментни секвенци има само четири: тв-твој, тк-ткаење, тл-тлее, тр-траг. Сите други се составени од три, односно четири согласки од кои /р/ како втор, и само еднаш како трет член, е нуклеус на слогот.

| | | |
|---|---|---|
| трб — трбув | трк — трка | трп — трпеж |
| трг — трга | трл — трлав | трт — трти |
| трд — трдулав | трн — трница | трч — трча |
| трж — тржествен | трњ — трњав | |
| тврд — тврди | трнч — трнче | тртн — тртне |
| тргн — тргна | трпк — трпка | трст — трстика |
| тркн — тркне | трпн — трпне | трчк — трчка |
| трмк — трмка | трск — трска | трчн — трчне |
| трнк — трнка | тртк — тртка | |

## ГРУПИ СО ПОЧЕТНО /ф/

Ако почетното /в/ го следи незвучна согласка тоа се обезвучува во неговиот незвучен двојник (види стр. 9). Затоа овде се вклучени и оние групи што ги пишуваме со „в”. На тој начин добиваме 35 место шеснаесет секвенци чиј прв сегмент е фрикативното /ф/

| | | |
|---|---|---|
| фј — фјорд | фп — впаси | фх — фход |
| фк — вкамени | фр — фронт | фч — вчера |
| фл — фланг | фс — всади | фш — вшива |
| фљ — фљанга | фт — втаса | |
| фкл — вклопнатост | фрг — фрга | фрч — фрча |
| фкр — вкроти | фрк — фрка | фсл — вслуша |
| фпл — вплете | фрл — фрла | фтр — втренчен |
| фпр — впрега | фрт — фртуна | фцр — вцрене |
| фрб — фрба | фрф — фрфало | |
| фркн — фркна | фцрв — вцрвени | фрнкц — фрнкци |
| фрцк — фрцка | фрцт — вцрта | фкрст — вкрсти |
| фстр — встрана | фкрсн — вкрснозе | фтврдн — втврдне |
| фтчр — втрча | | |

## ГРУЈПИ СО ПОЧЕТНО /х/

Согласката /х/ била изолиран глас во македонскиот консонантен систем затоа што немала свој звучен пар т. е. не се вклучувала во корелација на звучните и незвучните консонанти. Според Блаже Конески (види Историја на македонскиот јазик стр. 76—78) /х/ се губи во сите наши дијалекти почнувајќи од 16-иот век наваму. Тој процес траел долго и продолжува. Постои мала веројатност, меѓутоа, губењето на /х/ и понатаму да продолжи само во одредени положби на зборот како хл-хлор, хм-хмелен, хр-храброст, хрв-хрватски, зборови кои се стабилни и зацврстени во јазикот и тешко подложни на понатамошни промени. Спомнатиот процес објаснува зошто нашиот јазик има толку групи што почнуваат со /х/, а што не е случај на пример со српскохрватскиот јазик.

## ГРУПИ СО ПОЧЕТНО /ц/

Африкатот /ц/ како почетен елемент во двосегментна група може да се комбинира само со /в/ и /р/: цв-цвет, цр-цревo. Повекечлените секвенци го содржат слоговното /р/ било како втор или како трет член на групата.

| | | |
|---|---|---|
| црв — црвен | цврк — цврка | црнк — црнка |
| црк — цркало | цврц — цврцалче | црнч — црнче |
| црн — црнева | цврч — цврчи | црпк — црпка |
| црњ — црњак | црвј — црвјоса | црпч — црпче |
| црп — црпе | црвл — црвлив | цврст — цврстина |
| црт — црта | цркв — црква | цврцк — цврцка |
| црц — црца | цркн — цркне | цврцн — цврцне |
| | црнг — црнгалест | |

## ГРУПИ СО ПОЧЕТНО /ч/

Петнаесет групи почнуваат со /ч/.

| | | |
|---|---|---|
| чк — чкембар | чврч — чврчори | чкртк — чкртка |
| чл — член | чкрб — чкрботи | чкртн — чкртне |
| чм — чмае | чкрк — чкрка | чпрнт — чпрнтав |
| чп — чпирто | чкрт — чкрта | |
| чкр — чкрипи | чпрт — чпртав | |
| чрч — чрчори | чвркн — чвркне | |

## ГРУПИ СО ПОЧЕТНО /џ/

Како и /ѕ/ африкатот /џ/ може да се комбинира со неколку согласки во следниве консонантски групи: џб-џбарне, џв-џвака, џврк-џврка, џвркн-џвркне, џг-џган, џрџ-џрџори, џрџн-џрџне.

## ГРУПИ ШТО ПОЧНУВААТ СО /ш/

Додека скоро сите двосегментни групи со почетно /ш/ се од туѓо потекло, меѓу секвенците со повеќе од два члена само шпр- во шприц се јавува како иновација. Првиот непосреден консонант е ограничен на /в, к, м, п, т/.

| | | |
|---|---|---|
| шв — швалер | шл — шлаг | шп — шпага |
| шк — шкарпа | шм — шмајзер | шр — шраф |
| шљ — шљахта | шн — шнира | шт — штаб, штука |
| шпр — шприц | шкр — шкрипи | штр — штрка |
| шврк — шврка | шмрк — шмрка | штрк — штркел |
| шкрб — шкрботи | штрб — штрбав | штрч — штрче |
| шврки — шврккне | штрбн — штрбне | штркч — штркче |
| шкртн — шкртне | штркл — штркла | штрпк — штрпка |
| шмркн — шмркне | штркн — штркне | штпрн — штрпне |
| штрбл — штрбла | | |

* * *

Од приложените примери на консонантските групи во почетна положба можат да се донесат следниве конечни заклучоци:

1) Сите консонанти од македонскиот консонантен систем можат да бидат на почетокот на зборот. Исклучок прави /њ/

2) Фонемите /ѓ, ј, ќ, љ, н/ никогаш не можат да бидат следени од уште една согласка, туку се следени од самогласка.

3) Консонатот /р/ најмногу се истакнува со својата присутност, и тоа главно со соговна функција.

4) Во споредба со групите во финална положба овде имаме релативно малку иновации од несловенско потекло.

5) Петтиот член на групата е еден од овие согласки: /к, л, н, т, ч/. Само во два примера нив ги заменува /д/.

6) Петте горе спомнати согласки заедно со /б/ се најчесто и четвртиот член на групата, додека пак /в, г, д, ј и м/ ги забележуваме поретко, а /з, ж, ѕ, ѓ, п, р, ц, ш/ само по неколку пати.

## СРЕДИШНА ПОЛОЖБА

Веќе беше укажано дека целта на оваа анализа е да даде целосен приказ на сите можни консонантски групи. Согласните групи во средишна положба можат да се сретнат во двосложни, тросложни и повеќесложни зборови. Некоректно би било, меѓутоа, негирањето на потребата да се регистрира местото на групата во слогот.

Имајќи го во предвид фактот дека тоа е од секундарна важност кога се прави генерален преглед на состојбата во јазикот, како и ограниченоста на времето, ние ги бележевме групите без да водиме сметка за бројноста на слоговите.

## ГРУПИ СО ПОЧЕТНО /б/

Од триесет и четирите консонантски групи што почнуваат со /б/ единаесет ја имаат формата -СС-, дванаесет -ССС-, девет -СССС- и две -ССССС-.

| | | |
|---|---|---|
| -бв- обвие | -бј- дабјак | -бм- обмисли |
| -бг- обгор | -бѕ- безобѕирен | -бн- грабне |
| -бд- обдени | -бл- граблив | -бр- ибрик |
| -бз- обземе | -бљ- набљудува | ѓубре |
| -бгл- обгледа | -брг- набргу | -брл- забрлави |
| -бгр- обгради | -брд- набрдила | -брн- обрне |
| -бѕр- обѕре се | -брз- добрза | -брт- обртен |
| -брб- забрбори | -брк- добрка | -брч- добрчи |
| -бврз- обврзан | -бѕрн- обѕрнува | -брнд- обрндави |
| -бргн- обргне | -бгрн-обгрне | -брст- забрсти |
| -бзрн- обзрне | -брмч- забрмчи | -брчк- набрчка |
| -бврзн- обврзник | -бврск- обврска | |

## ГРУПИ СО ПОЧЕТНО /в/

Консонантот /в/ останува непроменет само ако го следи една од слабите и звучни согласки. Ако пак следната согласка е јака и незвучна, таа дејствува регресивно и го обезвучува во /ф/. Затоа секвенците вк-, -вт-, -вц- и слични ќе ги разгледуваме на друго место (в. стр. 28).

| | | |
|---|---|---|
| -вг- кавга | -вј- дивјак | -вн- бавно |
| -вд- правда | -вл- довлезе | -вр- гавран |
| -вз- евзалија | -вљ- самовљубен | -вџ- вовџија |
| -вѕ- евѕа | -вм- тавминџија | -ввр- противвредност |
| -врв- доврви | -врж- приврзен | -врќ- преврќава |
| -врг- овргали | -врн- заврне | -врт- заврти |
| -врз- заврза | -врс- едноввpсен | -врш- завршен |
| -врзл- поврзло | -вртк- завртка | -вршн- површно |
| -врск- заврска | -вртл- превртливец | |
| -врст- неврсен | -врчв- заврчви | |

Забелешка: -вв- во брзиот говор ги артикулираме само со едно поместување на долната усна кон горните заби. Следи пауза по која говорните органи се во готовност за образување на следниот консонант. Затоа групата -ввр- можеме да ја сметаме двочлена.

## ГРУПИ СО ПОЧЕТНО /г/

И консонатот /г/ може да го следи само звучна согласка. Во спротивно тој станува /к/.

| | | |
|---|---|---|
| -гв- онегви се | -гл- игла јаглен | -гн- јагне жегне |
| -гд- магдонос | | |
| -гз- егзарх | -гм- јагма | -гњ- огњарка |
| -грб- нагрби | -грв- нагрвали | -грг- загргори |
| -грд- огрди | -грл- загрли | -грм- догрми |
| -грн- загрне | -грч- загрчи | |
| -грст- нагрсти | -грчк- старогрчки | |
| -гртч- шегртче | -гртск- шегртски | |

## ГРУПИ СО ПОЧЕТНО /д/

Дистрибуцијата на фонемите кај групите што почнуваат со /д/ е мошне интересна. Само еднаш /д/ го следи јак консонант /с/ при што тој станува /т/: -тск-градски. Секвенците од пет члена се така конструирани што е потребен напор за нивниот правилен изговор. Тие се особено тешки за оние јазици кај кои во консонатскиот систем отсуствува треперливото /р/. Него го среќаваме како втор, трет и четврт сегмент (-дрд-, -дѕрн-, -џдр-)

| | | |
|---|---|---|
| -дд- наддава | -дз- одзади | -дм- одмавне |
| -дб- одбере | -дѕ- подѕида | -дн- бедник |
| -дв- едвај | -дј- надјаде | -дњ- видња |
| -дг- одговорен | -дл- бодлест | -др- адреса |
| -дж- одживее | -дљ- одљуби | -дц- подцарнува |
| -дбл- одблесне | -джн- наджнева | -дрд- задрдори |
| -дбр- одбран | -дзб- надзбори | -држ- задржи |
| -двј- надвјаса | -дзв- одзва се | -дмл- подмлади |
| -двл- надвладува | -дзд- подздивне | -дмр- подмрежица |
| -двр- одвратен | -дзг- подзгашти | -дрм- подрмоли |
| -дгл- одглади | -дзн- предзнак | -дрн- додрне |
| -дгр- задгробен | -дѕв- одѕвивање | -дрп- надрпа |
| -ддрж- поддржи | -дврт- одврти | -дѕрн- подѕрне |
| -дбрз- подбрза | -дврш- одврши | -дзгл- подзглави |
| -дбрк- подбрка | -дгрб- подгрбави | -дмрд- подмрдува |
| -дврв- одврвува | -дгрл- одгрли | -дрнд- додрнде |
| -дврж- одврже | -дгрн- одгрне | -дрнк- додрнка |
| -дврз- подврза | -џдр- поџдригне | -дрск- издрска |

| | | |
|---|---|---|
| -ддршк- поддршка | -дгрлн-подгрлник | -дцрцн-подцрцне |
| -дбркн- подбркне | -дмрзн-одмрзне | -дзгрб-подзгрбави |
| -двргн- подвргне | -дмрдн-подмрдне | |
| -дворкн- одвркне | -дмрцн-подмрцне | |

Забелешка: Кога две хоморганско избувливи согласки (-дд-) ќе се најдат една до друга, тогаш фазата на затворањето на артикулаторите за втората согласка отсуствува, а воздушната компресија зад препреката трае подолго. Третата фаза т. е. разделувањето на артикулаторите е заедничка за двата консонанта. Тука всушност имаме долг консонант. Ваквото /д/ би го одбележувале со д или дд за да покажеме дека наддава на пример не се изговара нити над-дава нити надава. Затоа можеби би било поправилно ако -ддрж- ддршк- ги третираме како групи со три, односно четири сегменти.

## ГРУПИ СО ПОЧЕТНО /ж/

Групите што почнуваат со /ж/ се составени од слаби согласки. Едноличноста на сегментите ја нарушуваат /к и т/ во двете четиричлени секвенции: -жмрк-зажмрка, жртв-пожртвуван.

| | | |
|---|---|---|
| -жб- вежби | -жј- оружје | -жн-багажник |
| -жв- гужва | -жл- глужлив | -жгр-пожграмоти |
| -жд-нужда | -жм- зажмива | -ждр-ождреби |

## ГРУПИ СО ПОЧЕТНО /з/

Имаме седумдесет комбинации што започнуваат со консонантот /з/. Него непосредно го следат сите македонски звучни согласки со исклучок на палаталниот африкат /ѓ/.

| | | |
|---|---|---|
| -зб-гозба | -зз-беззабен | -зм-пизми |
| -зв-дозвола | -зѕ-изѕида | -зн-износи |
| -зг-изгази | -зј-грозје | -зњ-кузња |
| -зд-гиздав | -зл-излади | -зр-израз |
| -зж-изжеди | -зљ-безљубен | -зц-изцарка |

Ако ги споредиме двочлените групи со почетно /д/ и /з/ ќе забележиме полна идентичност на вториот член.

| | | |
|---|---|---|
| -звл-извлече | -згр-безгрижен | -змр-измре |
| -звр-разврат | -здв-раздвижен | -зрѓ-изрѓа |
| -збл-избледи | -здл-издлаби | -зрк-назрка |
| -збр-избразден | -здн-бездна | -зрн-ситнозрнест |
| -згл-изгладнат | -здр-баздриѓан | -зфк-безвкусен |
| -згм-изгмечи | -зжн-изжнее | -зцв-изцвака |
| -згн-изгние | -змн-размножи | |

| | | |
|---|---|---|
| -зврв-изврви | -збрк-избрка | -здрм-раздрмоли |
| -зврг-извргали | -збрл-избрлави | -здрп-издрпа |
| -зврз-изврзе | -згрб-позгрбави | -змрд-измрда |
| -зврж-разврже | -згрл-разгрли | -змрк-измрка |
| -зврн-разврне | -згрм-изгрми | -змрм-измрмори |
| -зврт-изврти | -здрв-бездрвен | -змрс-измрсен |
| -зврш-извршен | -здрд-издрдори | -згрн-разгрне |
| -збрб-избрбешка | -здрж-бездржавен | |
| -збрз-избрза | | |

| | | |
|---|---|---|
| -зврск-разврска | -здргн-издргне | -здрнк-издрнка |
| -збрзн-избрзне | -здржл-издржлив | -здршк-издршка |
| -збрмч-разбрмчи | -здрнд-издрнда | -змрцк-измрцка |
| -згрбн-безгрбник | | -змрзн-измрзне |

Забелешка: Кога два исти фрикативи ќе се најдат еден до друг -зз-тие се изговараат како еден продолжителен консонант. Тој е релативно долг затоа што воздухот проаѓајќи низ направениот теснец и правејќи при тоа чујна фрикација се задржува подолго отколку што е потребно за само едно /з/. Ваквото /з/ претставува алофон на /з/ условен од контекстот и акцентот. Оттука и идејата нив да ги претираме како еден консонант (в. за /д/ и /в/ во медијална положба), и ги нотираме со знакот (—) над буквата ако за тоа има потреба. Долгиот консонант често го среќаваме на границата на две морфеми, односно два збора ако првиот завршува, а вториот започнува со истородна согласка.

## ГРУПИ СО ПОЧЕТНО /ѕ/

Постојат само четири комбинации кога /ѕ/ е првиот член на групата: -ѕв-засвони, -ѕн-прицне, -ѕр-наѕре, -ѕрн-наѕрне.

## ГРУПИ СО ПОЧЕТНО /ј/

Досега на повеќе места сме искажале мислење дека од фонетска гледна точка /ј/ претставува полувокал кого поради својата маргинална положба во слогот го вклучуваме во консонантите. Во сите долунаведени примери /ј/ е дел од слогот чиј нуклеус е претходната самогласка. Отсуството на вистински опозиции, меѓутоа, иако има и такви (кој-кеј, Војче-вујче, мај-мој), ја отфрла хипотезата дека /ј/ во мај, мој и сл. е вториот елемент од „дифтонзите" ој, еј. Групите со почетно /ј/ главно се составени од два члена со максимална разновидност на вториот консонант.

| | | |
|---|---|---|
| -јб-гајба | -јќ-нејќе | -јс-кајсија |
| -јв-пајван | -јл-јајлија | -јт-гајтан |
| -јг-гајгур | -јљ-заајљази | -јф-тајфа |
| -јд-гајда | -јм-кајмак | -јц-јајце |

-јз-гејзер
-јј-најјак
-јк-вујко

-јбр-крајбрежен
-јдн-секојдневен
-јск-војска

-јн-трајно
-јп-секојпат
-јр-гајрет

-јст-мајстор
-јтм-лајтмотив
-јшт-фарисејштина

-јч-вујче
-јџ-кајџија
-јш-гејша

-јкбр-штрајкбрехер
-јнск-којнски
-јпрв-најпрвин
-јств-дејство

## ГРУПИ СО ПОЧЕТНО /к/

Триесет и три групи од два, три и четири сегменти почнуваат со избувливата согласка /к/.

-кв-каква
-кл- оклоп
-км-токлу
-кн-екне
-кп- другпат
-кр- икра
-кс- такса
-кт- лакто
-кц- акцент
-кч- бегче
-крв-еднокрвен

-крд-закрдува
-крк-закркори
-крм-покрми
-крн-накрни
-крп-закрпи
-крт-закртала
-крш-накрши
-кск-екскурзија
-ксн-конвексност
-ктр-доктрина
-ктн-апстрактно

-кст-екстаз
-ксц-ексцес
-кшт-јунакштина
-крвн-малокрвност
-крст-закрстува
-ксkл-ексклузивен
-кспл-експлозивен
-кспр-експрес
-кств-бегство
-кстр- екстра
-ксп- експанзија

## ГРУПИ СО ПОЧЕТНО /ќ/

Фонемата /ќ/ исто така ја среќаваме поретко во нашиот јазик. Затоа и можноста за нејзиното комбинирање со други консонантски фонеми е сведена на минимум: -ќл-бубаќлија, -ќн-ноќница, гаќник, -ќств-поќуќство.

## ГРУПИ СО ПОЧЕТНО /л/

/л/ доаѓа во директен допир со сите македонски консонантски фонеми со исклучок на /ѓ, s, љ, р, ќ/. Тој останува звучен без разлика дали е следен од слаби или јаки консонанти. Апикалното /р/, коешто досега имаше централно место во скоро сите претходни структури, потполно отсуствува во зборовите од словенско потекло. Тој е присутен само во секвенците -лдрм-, -лтр-, лфр-. Токму тоа објаснува зошто групите со почетно /л/ се претежно составени од две или три согласки.

-лб-жалба
-кв-колва
-лг-долга
-лд-јалдаз

-лј-зелјаник
-лк-малку
-лл-каллив
-лм-голман

-лп-калпак
-лс-балсам
-лт-голта
-лф-алфабет

| | | |
|---|---|---|
| -лж-должен | -лн-кално | -лх-холхоз |
| -лз-молзи | -лњ-молња | -лц-колце |
| -лч-долче | -лџ-калџија | -лш-волшебен |

| | | |
|---|---|---|
| -лвн-колвне | -лпч-столпче | -лфк-колвка |
| -лгм-долгманест | -лск-волски | -лфр-волфрам |
| -лжн-должност | -лсн-молсна | -лчј-волчје |
| -лкл-фолклор | -лтк-голтка | -лчк-волчки |
| -лкн-молкне | -лтм-волтметар | -лчл-жолчлив |
| -лкц-јаболкце | -лтн-жолтне | -лчн-жолчност |
| -лпт-скулптор | -лтр-полтрон | -лшт-ѓаволштина |
| -лдрм-калдрма | -лксд-фолксдојчер | -лств задоволство |

Забелешки: 1) Кога две „л" ќе се најдат едно до друго тие се реализираат како еден продолжен консонант. Препреката што врвот на јазикот ја прави со горните заби или гребенот не се отстранува наеднаш, туку се задржува подолго а воздухот излегува од едната или двете страни на јазикот. Затоа лл можеме да ги третираме како еден консонант. 2) Долгото л во каллив фонетски се разликува од л во бакаллак.

## ГРУПИ СО ПОЧЕТНО /љ/

И фонемата /љ/ спаѓа во редот на оние фонеми што во ограничен број случаи доаѓа во допир со други консонантски фонеми. Забележавме само пет двосегментни групи: -љб-дуљбија, -љв-џиљве, -љк-пољка, -љт-фељтон, -љф-џиљфе.

## ГРУПИ СО ПОЧЕТНО /м/

Секвенците што почнуваат со билабијалното /м/ покажуваат голема сличност во однос на вториот консонант со групите со почетно /л/. Сепак, првиот непосреден консонант може да биде и /ќ/ во зборови од турско потекло како и /р/ кој како носител на слогот дава можност за релативно поголем број различни комбинации.

| | | |
|---|---|---|
| -мг-камгарн | -мз-мамзер | -мќ-намќор |
| -мж-гомжар | -мј-земја | -мл-дамла |
| -мб-дембел | -мк-дамка | -мм-седуммесечен |

Забелешка: Кога две /м/ ќе се најдат едно до друго тие се реализираат како еден долг консонант. Препреката што ја прават двете усни не се отстранува подолго време.

| | | |
|---|---|---|
| -мн-демне | -мс-комсомол | -мч-ѓумче |
| -мњ-ламња | -мт-памти | -мџ-драмџија |
| -мп-вампир | -мф-комфор | -мш-камшик |
| -мр-ѓумрук | | |

